УНИВЕРЗИТЕТ "СВ. КИРИЛ И МЕТОДИЈ"
ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ - СКОПЈЕ
КАТЕДРА ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК И ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ

# МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ВО XIX ВЕК

## по повод стогодишнината од смртта на Григор Прличев

СКОПЈЕ 1996

**УНИВЕРЗИТЕТ "СВ. КИРИЛ И МЕТОДИЈ"**
**ФИЛОЛОШКИ ФАКУЛТЕТ - СКОПЈЕ**
**КАТЕДРА ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК И ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ**

# МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК ВО XIX ВЕК

## по повод стогодишнината од смртта на Григор Прличев

Зборник од реферати поднесени на Научниот собир по повод стогодишнината од смртта на Григор Прличев

**СКОПЈЕ 1996**

*МАКЕДОНСКИОТ ДЕВЕТНАЕСЕТТИ ВЕК се издвојува како особено значаен хронолошки интервал во рамките на периодизацијата на историскиот развиток на македонскиот народ воопшто. Оттука произлегува и неговиот удел, неговата улога, неговото место и значење во опсегот на решавањето на прашањето на македонскиот литературен јазик. Имено, токму во овој временски отсечок, во неговата прва половина, се изврши смената на основата на нашиот писмен јазик, со наложувањето на народниот јазик наместо традиционалниот црковнословенски, а во неговата втора половина, во рамките на македонската преродба, програмски беше поставено прашањето на македонскиот литературен јазик и беа направени теоретски и практични обиди за неговото дефинирање, инаугурирање и кодифицирање кои кулминираа во историскиот потфат на К.П.Мисирков.*

*КАТЕДРАТА ЗА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК И ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ, согледувајќи го значењето на XIX век за нашата културна историја, презеде иницијативи за организирање на научен собир "Македонскиот јазик во XIX век", посветен на стогодишнината од смртта на поетот-ловороносец Григор Прличев, на најмаркантната преродбенска личност, на ВТОРИОТ ОМИР.*

*Научниот собир се одржа на 25 и 26 март 1993 година на Филолошкиот факултет во Скопје.*

*На овој научен собир со свои реферати настапија повеќе од триесет учесници: академици, доктори на науки, магистри.*

*Издавачкиот одбор, односно Организациониот одбор, ценејќи го придонесот на одделните реферати во расветлувањето или доосветлувањето на јазичните и книжевно-историските проблеми на македонскиот деветнаесетти век, презеде иницијатива за нивно објавување во посебна публикација што се остварува токму преку овој зборник. Одборот чувствува потреба да нагласи дека за научниот, стручниот, документарниот или за други слични аспекти на рефератите одговорноста ја сносат нивните автори.*

*Организациониот одбор на научниот симпозиум "Македонскиот јазик во XIX век" и Издавачкиот одбор на овој зборник им ја изразува својата благодарност на сите кои помогнаа да се реализира овој собир и да се издаде овој зборник. Нашата благодарност им ја упатуваме особено на фондацијата Отворено општество - Македонија, на Министерството за наука на Република Македонија и на претпријатијата "МАКПЕТРОЛ" и "ПТТ", кои финансиски го помогнаа излегувањето на зборников.*

*Мито МИОВСКИ*

# АКЦЕНТСКАТА ЦЕЛОСТ КАКО МЕТРИЧКА ЕДИНИЦА НА РИТМИЧНИОТ РЕЧНИК НА МАКЕДОНСКАТА НАРОДНА ПОЕЗИЈА*
## ( на примери од Зборникот на Миладиновци )

0. *Воведни забелешки.* - Како предмет на анализа во рефератов земени се, согласно со приниципите и методите на компаративистичкиот труд Słowiańska metryka porównawcza - Słownik rytmiczny[1], над кој работи главно варшавската група версолози во коавторство со специјалисти од другите словенски центри, текстови од македонската народна песна и проза, која Браќата Миладиновци ја запишале во околината на Струга, Охрид и Прилеп, а имено на дијалектни подрачја кои влегле и во основата на литературниот јазик. Прозата која е користена при оваа анализа, а исто така призлезена од запишувачкото перо на Браќата Миладиновци, претставува опис на народните обичаи, верувања, игри и друг вид етнографска проза.[2]

1.*За дефиницијата на ритмичниот речник и неговите единици.*

1.1. За ритмичен речник на јазичен текст го сметаме, според варшавската група версолози, инвентарот на определени видови акцентски целости, она што во полскиот јазик значи ***zestroj akcentowy***, во рускиот ***такт***, во словенечкиот ***naglasna enota***, и определени видови на зборови (пол. ***wyraz***, рус. ***словоформа***, сл. ***besedna enota***) во тој текст. За видови ги сметаме посебните слогови должини на двете единици. Во рамките на посебните видови на двете единици разликуваме варијанти што се зависни од акцентската природа на јазикот и што произлегуваат од евентуалната сложеност на акцентските целости составени од повеќе членови.[3]

1.2. *Одредување на единиците на ритмичниот речник.* - Единиците на ритмичниот речник ги изделуваме според следниве критериуми:

1.2.1. *Акцентски целости* и 1.2.2. *Зборови.*

Во нашиов реферат ќе се задржиме само на видовите акцентски целости како метричка единица и нивната честота.

---

*Рефератот е дел од опширната анализа на песните во *Зборникот* на Миладиновци за статијата Ритмичен речник на македонската народна поезија.

[1] *Pamiętnik Literacki*, 1973, z.2, S.213-233.

[2] Анализата на маеријалот е правена во коавторство со проф. д-р Тоне Претнар и пообемната статија за таа анализа е објавена во сп. *Литературен збор*, год. XXIV, кн.1, с.53-60.

[3] *Slavisti~na revija*, 1975, с.223-256.

1.2.1. *Акцентски целости.* Како посебна акцентска целост ја сметаме: (а) секој повеќесложен збор во соседство со други ортотонички зборови, (б) секој едносложен полнозначен збор во истата ситуација како (а), (в) полнозначен збор со еднносложна клитика (клитики), (г) секвенца од еднносложни неполнозначни зборови.

2. *Анализа на избраниот материјал.*

2.1. *Квантитативен преглед на материјалот.*

2.1.1. *Стих.* - При одредувањето на единиците на ритмичкиот речник избрани се најчестите модели на стихот на народната песна, имено избравме симетричен тип на осмерец (4 + 4) и симетричен десетерец (5 + 5) и несиметричен тип на двата вида стих (5 + 3) и (4 + 6). Опсегот на анализираните стихови и двете единици на ритмичниот речник во нив го илустрираме со следнава таблица од која се гледа видот на стихот, бројот на анализираните стихови како и бројот на акцентските целости и бројот на зборовите.

Таблица 1

| вид на стихот | број на стиховите | број на акцентските целости | број на зборовите |
|---|---|---|---|
| осмерец (4 + 4) | 1026 | 2894 | 4183 |
| осмерец (5 + 3) | 1067 | 2945 | 4323 |
| десетерец (4 + 6) | 1111 | 3835 | 5599 |
| десетерец (5 + 5) | 1039 | 3609 | 5505 |

Спореди ги уште примериве:

Симетричен осмерец: "Да изиграл + ден Лазара,
(4 + 4) Ден Лазара + ден Велигден"
(Милад., Збор., бр. 6, с. 15)

Симетричен десетерец: "Прошетала ми + сирота Јана,
(5 + 5) Прошетала ми + крај црно море"
(Милад., Збор., бр. 67, с. 89)

Несиметр. осмерец: "Зашто те зеде + на душа,
(5 + 3) зашто ми младо + загина"
(Милад., Збор., бр. 185, с. 264)

Несиметр. десетерец: "Седнал Марко + с мајка да вечера,
Над него је + ѕвезда вечерница"
(Милад., Збор., бр. 121, с. 159)

2.1.2. *Честота на акцентските целости.* Распореденоста на одделни типови акцентски целости блиска е со состојбата на истите во некои словенски јазици.[4]

Од опсегот на посебните облици на стихот, како и во избраните фрагменти од прозата, произлегува специфична опозиција во поглед на строежот на акцентската целост од една страна стојат простите акцентски целости, на друга страна се сложените акцентски целости, што произлегува од акцентскиот систем во македонскиот јазик. Простите акцентски целости со еднаква слогова должина, заради определеното место на акцентот во македонскиот јазик, со мали исклучоци, имаат еднаква акцентска структура, но сложените акцентски целини (со иста должина) по однос на акцентското место се разликуваат меѓу себе. На пример:

едносложни: двор, снег, дол
двосложни: (а) прости: вила, поле, гора, Јана
(б) сложени: не дај, дај му, на двор
трисложни: (а) прости: убава, шарена, Јанкула, ејгиди
(б) сложени: при мајка, мајка ми, сестро ле
четирисложни: (а) прости: самовила, убавица, гајдаџиче
(б) сложени: и видело, му свиреше, по селските,
да остави (невестите), да ти зборвам
петосложни: (а) прости: невестините, Ѓурѓовденските
(б) сложени: ти ме попари, си ги подели
да ти го видам (Јагно), ми се станале

Честотата на акцентските целости кај одредени слогови должини и просечната должина на тие акцентски целости во избраните модели на стихот, ја претставува следнава таблица:

Акцентски целости (вредност во %)

Таблица 2

| вид текст | еднос л. | двосл. | трисл. | четирисл. | петосл. | шестосл. и подол. |
|---|---|---|---|---|---|---|
| стих | | | | | | |
| осмерец (4 + 4) | 4,11 | 50,42 | 4,11 | 40,77 | 0,28 | 0,31 |
| осмерец (5 + 3) | 1,94 | 27,81 | 57,52 | 3,97 | 8,73 | 0,03 |
| десетерец (6 + 4) | 3,44 | 43,49 | 18,15 | 32,15 | 0,39 | 2,38 |
| десетерец (5 + 5) | 2,36 | 41,41 | 38,30 | 1,39 | 16,51 | 0,03 |

2.1.3. *Двата вида осмерци се разликуваат меѓу себе по тактовната сегментација, на пр.* :

симетричен осмерец: "*Кинисала, + бела, Неда*
*да ми одит + на планина*"
(Милад., Збор., бр. 6, с. 15)
несиметричен осмерец: "*Коприна, во двор + седеше*

[4] *Цит. раб.*, т. бр.1, с. 213 - 233.

*г̄румка си ќерка + чешлаше*"
(Милад., Збор., бр. 8, с. 23)

Разликите во дистрибуцијата на акцентот, на границите меѓу зборовите и акцентските целости се претставени во нареднава таблица:

Таблица 3

| Дистрибуција на прозодиските елементи во двата вида осмерци | | | | | | | | |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| | прв | втор | трет | четврти | петти | шести | седми | осми |
| акцент по слог (4 + 4) | 40,64 | 45,71 | 51,46 | 0,68 | 40,94 | 57,31 | 44,83 | 0,49 |
| (5 + 5) | 60,45 | 26,15 | 24,09 | 61,39 | 1,87 | 84,82 | 16,87 | 0,37 |

Таблица 4

| | прв | втор | трет | четврти | петти | шести | седми | осми |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| граница меѓу акц. цел. по слог (4 + 4) | 4,78 | 34,50 | 1,17 | 97,86 | 5,75 | 37,52 | 0,49 | 100,00 |
| (5 + 3) | 2,16 | 18,56 | 60,07 | 85,00 | 3,19 | 0,28 | 6,75 | 100,00 |

Таблица 5

| | прв | втор | трет | четврти | петти | шести | седми | осми |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| меѓузбор. граници по слог (4 + 4) | 54,29 | 56,14 | 9,94 | 99,81 | 39,28 | 46,00 | 2,24 | 100,00 |
| (5 + 3) | 43,77 | 48,83 | 73,83 | 19,03 | 96,16 | 20,15 | 4,03 | 100,00 |

Од покажаните таблици произлегува дека може да се очекуваат разлики во актуализацијата на одделни акцентски целости во обата вида осмерци, како и во секој од нив во споредба со прозата (тие споредби овдека не ги прикажуваме). Честотата на двосложните и четирисложните акцентски целости во симетричниот осмерец (во споредба со прозата) знатно расте, додека, пак, во несиметричниот истата забележително опаѓа (во првиот случај зголемена

во два случаја за околу 20%, а во вториот случај помала за околу 6% во двосложните целости и за околу 15% во четирисложните). Обратно, во симетричниот осмерец честотата на трислжните и петосложните акцентски целости опаѓа (во првиот вид за околу 29%, во вториот за околу 7%). Честотата, пак, на овие целости во несиметричниот осмерец се зголемува (трисложните за околу 24%, петосложните за приближно 1,5%). Меѓутоа, честотата на едносложните акцентски целости во симетричниот осмерец е слична на онаа во прозата, а во несиметричниот истата е знатно помала. Честотата на шестосложните и подолги од неа акцентски целости во обата вида осмерци опаѓа во споредба со истата во прозата.

2.1.4. *И десетерецот се јавува во два облика:*

симетричен (5 + 5), на пр.: "*Назад се врати + Ѓуро трговче,*
*и ми отиде + во Влашка, земја*".
(Милад., Збор., бр. 150, с. 213)

и несиметричен (4 + 6): "*Сега браќа + да ме загубите*
*крвта моја + алал да ви биде*"
(Милад., Збор., бр. 56, с. 71).

Разликата во дистрибуцијата на акцентот, меѓузборовните граници и границите меѓу акцентските целости во двата вида десетерци го покажува следнава таблица:

Таблица 6

| | прв | втор | трет | четврти | петти | шести | седми | осми | девети | десетти |
|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|---|
| акцент на слог (4 + 6) | 38,52 | 40,23 | 54,64 | 0,54 | 73,45 | 22,41 | 14,94 | 71,27 | 29,07 | 00,09 |
| (5 + 5) | 47,04 | 14,24 | 44,85 | 53,03 | 0,10 | 64,77 | 21,56 | 52,36 | 48,80 | - |
| граница меѓу акц. целости по слог (4 + 6) | 3,69 | 31,68 | 1,26 | 97,84 | 6,03 | 54,28 | 30,15 | 20,16 | 00,09 | 100,00 |
| (5 + 5) | 3,37 | 26,18 | 27,62 | 0,58 | 98,85 | 3,85 | 47,16 | 39,17 | - | 100,00 |
| меѓу збор. граници по слог (4 + 6) | 56,53 | 58,96 | 10,35 | 100 | 31,32 | 65,17 | 52,03 | 29,52 | 0,09 | 100,00 |
| (5 + 5) | 55,63 | 65,35 | 56,02 | 7,12 | 100 | 37,34 | 55,92 | 51,11 | 1,35 | 100,00 |

Слоговите разлики меѓу полустиховите во обата десетерца се минимални, но сугерираат на очекување дека двата облика на десетерецот поинаку ги актуелизираат акцентските целости во двата вида дестерци. По честотата на тросложните, четворосложните и петосложните акцентски целости двата вида десетерци секој во свој смер, се разликуваат од истите во прозата. Густината на трисложните акцентски целости во симетричниот вид десетерец расте за околу 5%, додека пак, во несиметричниот за околу 16% опаѓа. Подруга е ситуацијата со четирисложните, каде што во симетричниот ги има за околу 18% помалку, а во несиметричниот за 13% повеќе отколку во прозата (Податоците за густината на видовите акцентски целости во прозата овдека не ги приведуваме). Најизразита е нееднаквоста во распределбата на петосложните акцентски целости: во симетричниот десетерец ги има за 9% повеќе, а во несиметричниот за 7% помалку отколку во прозата. Во двата вида десетерци, во споредба со прозата, опаѓа честотата на едносложните акцентски целости. Подруга слика имаме кај шестосложните и подолги од нив - во симетричниот десетерец ги има помалку, во несиметричниот повеќе отколку во прозата.

3.1. *Строежот на акцентските целости.* Дефиницијата за ритмичкиот речник и таблиците за дистрибуцијата на акцентот во двата вида стих нè обврзуваат да го претставиме и строежот на најчестите типови акцентски целости, а тоа значи во двосложните, трисложните и четирисложните. Основа за ваквата поделба е покажаната опозиција поединечна (проста) наспрема сложена акцентска целост. Простите акцентски целости со еднаква слогова должина, заради постојаното место на акцентот во македонскиот јазик, со мали исклучоци, имаат еднаква акцентска структура, во сложените акцентски целости (со иста должина) по однос на акцентското место се разликуваат меѓу себе.

3.1.1. *Двосложни акцентски целости.* Парокситоничните акцентски целости можат да бидат: (а) прости: гора, Јана (+ -) и (б) сложени: дај ми (+/-), додека, пак, окситоничните се само сложени (-/+: на двор (седи).[5] Во текстов употребуваме знаци кои укажуваат на акцентскиот строеж на двосложните акцентски целости: (+/-; + -). Табелите за проценутална застапеност на видовите целости овдека не ги даваме.[6]

Во сите видови стих, не сметајќи ги разликите во честотата на двосложните акцентски целости, од извршената анализа се гледа дека превладуваат прости двосложни акцентски целости. Во двосложните акцентски целости окситоничните (во облик проклитика + едносложен збор) се нешто почести отколку парокситоничните (едносложен збор + енклитика или пренесен акцент на проклитиката).

---

[5] С. Максимовска, Т. Претнар, "Ритмичен речник на македонската народна поезија", *ЛЗб*, год. XXIV, кн. 1, с. 57-59.

[6] + означува акцентиран слог, - означува неакцентиран слог, / означува меѓузборовна граница.

[7] *Цит. раб.*, таблица 5., с. 56-57.

3.1.2. *Тросложни акцен̄ски целос̄и.* Местото на акцентот во трисложните акцентски целости има три можности: (а) пропароксситонични кои можат да бидат: а.1. прости (+ - -: зелена) и
а.2. сложени (+/- -: на раце).

Во т.н. "инаку сложени", претставени во рубриката на табеларната претстава за овој вид акцентски целости[7] превладува типот (а), (+ / - : дај ми го и (б) пароксситонични, кои можат да бидат само сложени и се јавуваат во форма: б.1. проклитика + двосложен збор (- / + -: на гора /вели/ или б.2. еднosложен збор + енклитика и проклитика (- / + / - : на двор си /седи/, (в) окситоничните состави се само сложени (- / - / + : не ми дал).

Процентуалната анализа на ваквиот тип акцентски целости покажува дека почести се трисложните прости акцентски целости отколку сложените. Во класата на сложените трисложни целости по однос на местото на акцентот најчести се пароксситоничните во облик на проклитика + двосложен збор (сегменти од три еднoсложни збора со пароксситониичен акцент се многу ретки), потоа, пароксситонични во облик двосложен збор + енклитика или пак еднoсложен збор + две енклитики; најретки се во тој вид оние со пренесен акцент (најбројни се во несиметричниот осмерец, за околу 2%). Окситонични акцентски целости во облик две проклитики + еднoсложен збор се случајни и со изразито помала честота, а истапуваат во прозата, во несиметричниот осмерец и симетричниот дестерец.

3.1.3. *Че̄ирисложни акцен̄ски целос̄и.* Четирите можности на местото на акцентот во четирисложните акцентски целости ги означуваме со помош на следниве симболи: (1) пропароситонични: 1.а. прости (- + - -: убавица), 1.б. сложени (- + - / -: погледај ме), 1.в. "инаку сложени" (- / + - - : при невеста); (2) пароксситонични кои можат да бидат само сложени и тоа: 2.а. (- / - / + : и на гора (вели), и да дојдеш), 2.б. (- / - / +/ - : и за брат си /моли/), (3) окситонични четирисложни состави се само сложени од типот (- / - / - / + : и ми го дал /на господа/, (4) иницијално акцентирани целости се сложени по облик:4.а. + - - / -: неесто ле) и 4.б. (+ - / - / - : така да е змех /оделих/) 4.в. случајно прости: Јанковиќу.

Табеларниот приказ на овој вид акцентски целости покажува дека четворосложните акцентски целости истапуваат почесто во сложен облик. По однос на акцентското место превладуваат пропароксситоничните во форма проклитика + тросложен збор или двосложен збор со проклитика и енклитика. Ретки се четирисложните пропароксситонични сложени акцентски целости кои бараат промена на акцентот во зборот кој е составен дел од таа целост. На второ место доаѓаат четирисложните пароксситонични од типот две проклитики + двосложен збор. Четирисложните сегменти од еднoсложни зборови со пароксситоничен акцент се многу ретки. На трето место се иницијално-акцентираните четирисложни акцентски целости од типот тросложен збор + енклитика или двосложен збор + две енклитики. Окситонично акцентирани

[8] *Цӣ. раб.*, таблица 3 и 4, с. 56-57.

сложени целости во обликот три проклитики + еднословен збор се случајни.

3.1.4. *Акцентот во сложените акцентски целости се сложува со тонизацијата на цезурата и клаузулата кои најчесто се пропарокситонични, почесто парокситонични, но окситоничните цезури и клаузули се само случајни*[8].

Заклучок. Елементарностатистичкиот опис на ритмичкиот речник на најчестите видови стихови во народната поезија и на описната етнографска проза во Зборникот на Браќата Миладиновци покажува дека стихот, за разлика од прозата, избира подруг вид единици на ритмичкиот речник. Позабележителни се разликите кај пократките стихови (и полустихови). Прегледот на сложените акцентски целости во јазикот на народната поезија, како и во прозата претставува "доста комплицирана фонетска појава, а пред сé во областа на меѓузборовната акцентуација, пред сé во јазиците со определен акцент во зборот"[9].

*Стојка БОЈКОВСКА*

[9] Z. Topoliniska "O. poprawny opis akcentu stabilizowanego", *BTJ*, 22, 1963, s. 47 - 53.

# НЕКОИ АСПЕКТИ ВО ВРСКА СО СЛОЖЕНКИТЕ

## ВО Ὁ ̓ΑΡΜΑΤΩΛΟΣ

### (ЗА ЗНАЧЕЊЕТО НА ГЛАГОЛСКИТЕ ПРЕПОЗИЦИОНАЛНИ СЛОЖЕНКИ)

Секоја генерација говорници е ковач на голем број сложени зборови, што ги внесува во јазикот и тие живеат со неа, и, или се продуктивни долго време по неа, или пак исчезнуваат заедно со неа.

Поетите спаѓаат меѓу претставниците на одделно време што коваат и употребуваат најголем број сложенки. Тие ги користат како украсни епитети, или како синтактички средства, за да добијат поголема содржајност на мислата и концентрација на реченици исполнети со значење. Тоа е секако условено од ограничувањата при пишувањето во стихови, што е тешка задача. Да потсетиме на често цитираните зборови на Г. Прличев.: „Колај е от еден збор да извајт чоек многу збороj, ама многуте збороj да и соберит во еден збор, тоа е мочно".

При создавањето на едно уметничко дело на странски јазик, секако учествува, иако невидливо, многу силно и мајчиниот јазик. Без разлика на степенот од образованието и средината во која твори, поетот црпи од богатата традиција на сопствениот јазик. Таа е нераскинлив дел од неговиот живот.

Меѓутоа, многу е тешко (дури и во денешно време), и тоа особено за самиот автор, да го направи обратното - да ги доживее странските зборови како свои, а своите како странски - и да го препрепее делото на мајчиниот јазик. Токму меѓу другото, и заради тоа, и веројатно со право, често се зборува и за две поеми на истата тема од Г. Прличев.[1]

Не им е лесно и на оние, што читајќи ги неговите дела разговарале и разговараат со Г. Прличев, подобро да го разберат и што поверно и со поубав поетски јазик да им го пренесат на своите современици, да го зближат со нив. Со секој препев се појавува нов автор, а со секој автор и ново дело.

Имајќи го предвид погоре кажаното, сметав дека би бил интересен обидот да се проникне во значењето на глаголските сложенки во Ὁ ̓Αρματωλός и онаму

---

[1] Сп. Г.Тодоровски, "За потребата од едно ново читање на Прличевата поема ´Сердарот´", *Животот и делото на Григор С.Прличев,* Скопје 1986, pp. 21-30, посеб.25, каде што ја цитира и D.Kadach, 'Armatolos' und 'Serdarot' zur griechischen und slavischen Fassung von Grigor S.Prlichevs epischen Gedicht", *Beiträge zur Südosteuropa Vorschung, Anläslich des II Internationalen Balkanologen Kongress in Athen*, München 1970, pp.83, 105 и натаму.

каде што е тоа можно, да се упати на блискостите и разликите меѓу некои глаголски сложенки, во оригиналот на Ὁ Ἀρματωλός од 1860 год., во препевот „*Мартолозот*" (1983) на професор М. Д. Петрушевски и во примери од македонската народна поезија.[2]

Во Ὁ Ἀρματωλός се употребени околу 500 сложенки, од кои околу 200 се глаголски сложени форми. Повеќето од глаголските сложенки се предложни сложенки (заедно со неколку сложени глаголи со повеќе преверби еднододруго), а еден помал број од нив се деноминативни глаголи изведени од сложени имиња.

Како прв елемент од глаголските сложенки, во Ὁ Ἀρματωλός σε υποτρεβενι σεδυμναεσετ πρεϝερβι: ἀμφι–(1), ἀνα–(13), ἀντι–(1), ἀπο–(22), δια–(11), ἐκ–/ἐξ–(9), ἐμ–/ἐν–(9), ἐπι–/ πι–(11/1=12), κατα–(8), μετα–(2), παρα–(5), περι–(2), προσ–(4), συν–(11), ὑπερ–(1) ι ὑπο–(2).

Кога предлогот стапува во еден посебен сооднос со определен глагол, со форма во падеж или со адверб, при што тие стануваат зависни од него, се оформуваат *предложни сложенки*. Предлозите исто така следат и по зборовите - во тој случај се нарекуваат *постпозиции*. Сепак , терминот предлог се користи и во обата случаја, зашто секако било повеќе употребувано местото пред зборот.

Штом предлогот ќе се најде пред глаголот, се исполнува тежнеењето кон единствен збор и доаѓа до униврбација. Всушност, станува збор за појмовно зближување на предлогот и глаголот, тие претставуваат единстве-на целина, и се оформува *глаголска препозиционална сложенка*. Така на пр., "Тој тоа *отспреди го виде*", каде зборот е употребен како адверб и "Тој *го предвиде* тоа", со предлошка функција на зборот. Самиот предлог како придружен збор на глаголот се нарекува *преверб*, (за разлика од името предлог, што потекнува главно од местоположбата на овие зборови, т.е., "што лежи пред").

Во групата глаголски препозиционални сложенки главно спаѓаат сложените глаголски форми составени од предлог пошироко земено како прв елемент и прост глагол. Новооформената глаголска сложенка претставува синтактичка и семантичка целина.

Појавувањето на овој вид сложенки сосема природно води потекло од потесниот појмовен сооднос меѓу предлогот општо земено и глаголот, при што превербот природно послужил за прецизирањето на глаголот, односно тој поблиску просторно го определува глаголскиот поим

Значењето на предлогот доминира над значењето од глаголот. Тоа полесно се набљудува кај сложенките оформени по углед на цомпосита со ист глагол како втор елемент, но со појмовно различен предлог како прв. Така биле оформени сложенки во кои еден ист глагол бил претворен во својата привидна семантичка спротивност; сп. ἀπῆλθη συνῆλθε ἐξῆλθε, т.е. се трга<->си дошла себеси<->си излегол.

---

[2] Оваа година се исполнуваат десет години од излегувањето од печат на *Мартолозот*.

Ваквото формирање сложенки во многу случаи е двојно олеснето. Прво, заради тоа што соодветните спротивставени дејства се сменуваат често во животот и навистина се слични меѓу себе, како на пр., „отвора" и „затвора" итн. Исто така, двојно потпирани, тие биле општо земено добро просторно-појмовно поттикнати во поларни претстави во говорниот начин на изразување. Следниве сложенки со различен преверб и еднаков симплекс се употребени во поемата:

1. βάλλω, „фрлам" : (ἀμφι–) ἀμφιβάλλει (97), „се колеба" („се фрла на две"); (ἐν–) ἐμβάλλει (895), „го занесува" (εἰς ῥεμβασμὸν ἐμβάλλει „во мечта го занесува"); (εἰσ–) εἰσέβαλον (165), „навлегоа"

2. βαίνω, „чекорам, одам" : (ἀνα–) ἀναβαίνω : ἀνέβαινε (77), „се качувал на ридојте"; (παρα–) παραβαίνω : παρέβη (459), „ја згазил";

3. κρίνω, „мислам, давам суд": (ἀπο–) ἀποκρίνω : ἀπεκρίθη (473), „одговара"; (δια–) διακρίνω : θὰ διακριθῇ (516), „ќе биде обележана".

4. πίπτω, „паѓам": (ἐπι–), ἐπιπίπτω : να ἐπιπέσῃ (209), „да удри"; (κατα–), καταπίπτω : κατέπεσαν (45), „се урнале", κατέπιπτον (275), „гинеле";

5. πλήττω, „удирам": (ἐκ–), ἐκπλήττω : ἐκπεπληγμένος (435) „вчудовиден "(интранзитивен); ἐκπλήττω : ἐκπλήττεις (509), „плашиш" (транзитивен); (ἐπι–), ἐπιπλήσσω : ἐπέπληξα (200), „го укориф".

Од приведените примери може да се види дека улогата на превербот во сложенката е доминантна, односно, значењето на превербот доминира над она од основниот глагол. Притоа, сложенката добива ново значење, различно од она на основниот глагол.

Тука исто така треба да се земе предвид и влијанието на превербите при формирањето синоними, како на пр., ἀπώλετο = ἀπέθανε = умира,гине ἐπέκειτο = ἐπεφάνη = се појави(л) каде и превербот и глаголот придонесуваат за добивањето синоними, поточно, истиот преверб на различни глаголи им дава еднакво значење, или пак ваква улога имаат различни преверби: сп. ἀπέθανε = κατέπεσε = умира, гине,загинува,паѓа

Ваквиот првобитен соднос со време се изменил и се развиле разни модификации и разгранувања. Кај некои видови глаголски сложенки, ваквата појава е многу честа, па овде накусо ќе ги споменеме следниве варијанти на значењето од глаголските препозиционални сложенки:

а. Значењето на предлогот се губи за сметка на она од глаголот. Има многу примери од кои може да се види дека значењето на сложенка-та добиено преку глаголската форма не се модифицира посебно преку пред-логот, односно значењето на сложенката е идентично на она што го има симплексот, при што се губи разликата меѓу овие две форми.

Најмногубројни глаголски сложенки од ваков вид во делото се оние со превербот κατα–: καταισχύνων (срамотејќи) : αἰσχύνω, καταλειπών, λειπών (оставајќи) : λείπω, καθοράω, κατεῖδε (го видел) : ὁράω итн., иако има и по некоја

сложенка и со други преверби, како на пр. ἀναμένω, ἀνέμενεν (си чекал) : μένω, προβαίνω, προβαίνει (си оди) : βαίνω и др.

Меѓутоа, кога се работи за различни преверби кај еден ист глагол, може да се констатира дека губењето на значењето од превербот придонесува за збогатувањето на синонимиката. Така на пр., ἐνθέσασα, ἀπέθεσεν, ἐπιθεῖσα, се сложени форми од еден ист глагол, τίθημι, и сложенките, исто како и простиот глагол значат „ (што) остава".

б. Кај повеќето предлози нивниот елемент со локално значење се повлекува како таков при сврзувањето со глаголот толку многу, што речиси бил чувствуван само како носител на засилувачко значење на глаголот: сп. ἐμπίμπλημι, „исполнува", во ἐμπλήσαντες, "полнејќи го", покрај πίμπλημι со истото значење итн.

в. Исто така, просторното значење на предлозите може да дојде во позадина заради тоа, што тој послужил само како средство за негирање на глаголскиот поим, како на пр. ἀποῤῥίψω : ῥίπτω, ἀπέρχομαι : ἔρχομαι и др. Понекогаш вакво значење можело да произлезе од противпоставеноста на некои други препозиционални врски од истиот глагол, како на пр. ἀπῆλθεσυνῆλθε = "се трга<->си доаѓа себе си."

г. Просторната претстава сврзана за предлогот е на штета на неговата содржина и заради тоа, што предлогот доаѓа во служба на означувањето што се нарекува активен вид на глаголот. Оттука, самата на. пр. функција од δια–:διήκουσε, "ги чула", покрај διακούω, "слушам", или περι– περιέπτυξε, "ја гушнала": περιπτύσσει, "се обвива околу", послужила како средство за таканареченото перфективирање.

д. Колку што повеќе глаголите со еден предлог го попримале карактерот на simplicia, толку побрзо стасувале до *decomposita*. Притоа, со еден глагол можат да се поврзат и два или три предлога. Овие предлози стојат или слободно и координирано покрај глаголот, или пак се тесно меѓусебно сврзани наспроти глаголот.

Важни за споменување во Ὁ Ἀρματωλός се местата каде на сложените глаголи напомош им доаѓа уште по еден предлог. Тоа може да биде и стилска одлика, или да биде условено од потребите на стихот. Бидејќи не се малубројни таквите примери, ваквото одделување може да се објасни и преку тмеза на едниот од превербите кај глаголите со два и повеќе преверби едно додруго: ἀποστέλλει πρὸς ἡμᾶς (211) „***ни ӣраӣил***" , νὰ ἐπιπέσῃ κατ' ἀόπλων „да *удри на* невооружени со": ἐμπνέει εἰς αὐτούς (211), „*влевајќи* смелост *во* срцата" , наспроти φρίκην πολλὴν ἐμπνέων (351) „и силен страв *влевајќи*".

Од друга страна, ако го земеме предвид πιεσθείς ὑπ , може да се каже дека глаголот πιέζω се чувствува како прост глагол, па , иако во тмеза, добил помош од превербот ὑπό, т.е. "зафатен од".

Да приведеме сега и неколку примери преку кои можат да се видат блискостите и разликите во Ὁ Ἀρματωλός, во *Марӣолозоӣ* и во македонската народна поезија:

1. ἀνάπτω : "разгорувам", транзитивен глагол, аорист : ἀνήψαμεν (183): πέντε δ' ἀνήψαμεν πυρά... „пет огнови *зайалифме*"(*М*), : „*завалие* еден силен оган" ("Одбрале ми се тридевет момчиња").[3]

2. ἀναβαίνω – ἀνέβαινε (77): „Зар Кузман смел *се качувал* неретко *на* ридојте": ἀνέβαινε τὸ ὄρος : „*накачи на* Галешката планина" ("Кондисал Ајрадин паша"),[4] или „Кузман си грабна дањанот, *накачи* Качан-планина" ("Кузман Капидан", бр.377 кај К.Шапкарев).[5]

Истата сложенка во друг контекст: ἀναβαίνει (551): Πολύστονος τὰς ἀραιὰς βαθμίδας ἀναβαίνει : Липајќи *се качувала йо* таја вишна скала: значи, се качувал *на* ридојте, се качувала *йо* скалите: се работи за истата сложенка во грчкиот јазик, ἀναβαίνω, транзитивен глагол што значи „одам угоре", кој во македонскиот јазик е прост непреоден глагол што гласи „се качувам".

3. ἀποκρίνω : ἀπεκρίθη (473) : πλὴν τέλος ἀπεκρίθη: „тук΄одврати на крајот": „ти му на паша *оддумај* ("Страил војвода")[6] Неда не му *йоврнала* ("Неда и Стојан", бр. 208: Миладиновци).[7]

4. ἐπιγράφω : "гребам, цртам" , аорист : а. ἐπέγραψαν (314): Πολλαὶ τὸ σῶμα τοῦ Κοσμᾶ πληγαὶ ἐπιπολαίως | ἐπέγραψαν τὸ θαλερόν : „На трупот свеж од Кузмана многу му рани легнаа | *одозгора дерејќи го*" : „Под дрво лежи јунак *наранеш*"("Ранет јунак и црна орлица").[8] б. ἐπέγραψε (287-8): ἐπέγραψε δ' ἡ μία τὸν ὦμον τὸν ἀριστερόν : „ та едниот *го драсна йо* левото му рамо".

5. περιπτύσσω: περιέπτυξε (125): καὶ περιέπτυξε σφιγκτὰ τὴν κρύαν κεφαλήν του : и главата му студена *ја гушнала сшискајќи:* „кога мајка глава си видела, мртва си е глава *йригрнала*" ("Стојан јунак на Легенско поле");[9] περιπτύσσει (126) „.ко бршлен што *се обвива околу* чинар сенчовит": „ и ми изникнала една бела лоза, таа се превила пред белата црква, та *ми се завила околу* топола" ("Марко и Цвета", бр. 231, Миладиновци).

6. Меѓу изведенките има исто така сложенки кои се споредливи со народните песни, како што е на пр. περιηχέω: περιήχουν (105) : Καὶ περιήχουν οἱ κλαυθμοὶ εἰς ἅπασαν τὴν κώμην : „Плакојте *се одѕивале низ* целото им село" : „ми викнаа сите еднаш, одеднаш одеднаш, *ми ја* гора *ѕаѕунија*" ("Кара

---

[3] *Ајдушски и револуционерни йесни*, по избор на Ј.Бошковски и д-р К.Пенушлиски, Скопје, 1969, pp. 68-70, стих бр.22.

[4] *Ibidem*, pp. 53-57, стихови бр. 23-24.

[5] Сп. К.А.Шапкарев, *Сборник ош български народни умошворения*, II, София 1969, pp. 267-308; *Јуначки народни йесни*, подготвил д-р К.Пенушлиски, Скопје 1968, pp.258-287, стих 21 на стр.267.

[6] *о. с.* во бел. 3, 4, стр.70-72, стих бр.44.

[7] Димитрија и Константин Миладиновци, *Зборник на народни йесни*, Скопје, 1983, стр.296, стих 19.

[8] *о. с.* во бел. 3 и 4, стр.93, ст. бр.3.

[9] *Ibidem*, 92, стих бр.22.

Богдан").[10] Значењето што му го дава превербот на глаголот, всушност, е засилувачко, т.е „*силно одекнуваа низ*". Фактот што покрај сложениот глагол е употребен и предлогот εἰς, што покажува едновремено во кој правец се движи одекнувањето. Сп. и ἀντήχουν(89): Καὶ πανταχόθεν ὀδυρμοὶ ἀντήχουν ἀργαλέων: „Пискотници отсекаде жалостиво *одѕиваа*", или: νὰ ἀντηχήσουν (627): Καὶ εἰς τὸ δῶμα σου αὐτὸ φαιδραὶ νὰ ἀντηχήσουν: „И радосни да *одекнаш̄ и в* куќата ти еднаш".

Да заклучиме: уметничкото дело на Г. Прличев содржи голем број сложенки. Нивното проучување бара посебно ангажирање, заради тоа што во лексиката што ја користи како поет на грчки јазик има зборови од хомерскиот грчки, од класичниот грчки и новогрчкиот јазик испреплетен со народниот грчки јазик. Наместа има испреплетување во употребата на глаголските форми меѓу овие три периоди од развојот на јазикот. Заради тоа би можеле да кажеме дека се работи за еден специфичен поетски јазик од средината на деветнаесеттиот век, кој, иако се состои од таква шареноликост, претставува хармонична целина и доживувањето при читањето на Ὁ Ἀρματωλός во оригинал е неповторливо. Притоа, не може да се заборави дека поетот Г. Прличев го имал како подлога и мајчиниот јазик и дека мотивите што ги користи во делото се врзани за настаните од неговиот роден крај, испреплетени со желбата новото време да дојде што поскоро и во неговата земја.

*Марш̄олозош̄* на проф. М. Д. Петрушевски, е дело на еден одличен познавач на грчкиот јазик од сите периоди, како и на македонскиот јазик. Несомнено е дека во неговиот речник доминира јазикот од неговиот роден крај и неговото дело е документ за јазикот од едно време и обидот за што поверно прикажување на слоевите од грчкиот (па и македонскиот) јазик близок на западното македонско говорно подрачје.

*Марг̄ариӣа* БУЗАЛКОСКА - АЛЕКСОВА

[10] *Ibidem*, pp. 66-68, стихови 49-51.

# ЕВАНГЕЛСКИОТ ТЕКСТ И НЕГОВИТЕ ПРЕВОДИ НА НАРОДЕН МАКЕДОНСКИ ГОВОР ВО XIX ВЕК

Македонскиот јазик има свој автентичен и богат историско-развоен континуитет. Неговите развојни насоки почнале со преводните акции на црквенословенската литература, особено со преводот на содржините со богослужбена практика. Континуитетот на историскиот развој на јазикот истовремено претставува и историја на македонскиот превод, кој низ различните епохи имал свои особености и специфичности. Истата форма на јазичноразвојната импликација послужила и во XIX век, кога на општествената и културната сцена заживеале преродбенските процеси. Духовната и културната традиција на библиските текстови важела како поткрепна сила на новите ангажмани во просветната, книжевната и пошироко во културната артикулација. Од тој период идентификуваме повеќе преводи на новозаветниот библиски текст - евангелието. Преводите се изведени од грчки јазик на местен народен говор, а има случаи кога црковнословенската предлошка се "онародува" јазично преку локалниот дијалект на пишувачот. Богослужбата на народен говор била инкорпориран сегмент во преродбенските идеи, зашто црквата со својата богата традиција станала најзаштитениот коридор на духовниот живот на населението. Ваквите текстови имаат значење на историски и дијалектолошки изворно-јазичен материјал, но и нивната социолошка функција им ја проширува улогата за да се проследат поопстојно.

Преводите на евангелските текстови од грчки на македонски народен говор, преку нивната социолошка функција, треба да се сфатат како своевиден антагонизам на елинистичката експанзија, која кон средината на XIX век не ја заобиколила Македонија. Античката традиција станала главна модификација во преродбенскиот амбиент и имала асимилаторски тенденции. Нејзиниот наплив се инфилтрирал во просветата и во богослужението. Низ Македонија се отвориле повеќе грчки училишта, а во црквите богослужението се одвивало на грчки јазик. Преводните текстови, што се тема на нашиот интерес, се рефлекс на повеќе македонски преродбенски дејци да дадат отпор на грчкиот асимилаторски процес. Нашето излагање се задржува на повеќе евангелски текстови преведени на народен говор, во зависност од средината каде што

настанале. Повеќето од нив се напишани со грчки правописен систем, а тоа го објаснуваме со фактот дека словенскиот кирилски правопис бил истиснат од писмената практика и од содржините на богослужбените книги, така што месните свештеници речиси и не го познавале. Исто така, примената на грчкиот правопис била и осмислена модификација со тенденциозен карактер, да се ублажи револтот на грчките црковни достоинственици заради македонскиот народен јазичен израз во богослужението. Текстовите со грчко писмо се од особено значење за акцентолозите, зашто под влијание на грчката ортографија, пишувачите ги означуваат мошне прецизно акцентите на зборовите.

**Фрагментот на Стојан Трпков** е напишан на два ракописни листа и ја зафаќа содржината на текстот на евангелието од Јоан глава прва, стихови 1-17. Всушност овој текст се чита на службата во Пасхалната недела, т.е. на Велигден. Грчкиот Воденски митрополит Никодим дозволил да се чита евангелието и на народен говор, а тоа било повод даскал Стојан Трпков да го преведе. Текстот е напишан на народен говор од Воденско. Впечатливи се и примесите од руски и други црковнословенски зборови, чија појава ја објаснуваме со влијанието на црковнословенскиот текст на евангелието, со кој даскал Стојан се консултирал при преведувањето. Истовреено тој интервенирал и со обнародување на јазичниот израз, појава што веќе нашироко била присутна во Македонија во врска со преродбенските идеи. Во преводот се очигледни ограничените јазични познавања на пишувачот, од кои биле предизвикани споменатите јазични примеси и се нарушила морфолошката структура. Евангелието е напишано во две верзии, со кирилско и со грчко писмо. На тој начин пишувачот дава придонес за постепеното заменување на грчкиот со словенскиот кирилски правописен систем. Овој евангелски текст не е отпечатен, туку бил сочуван во ракопис кај Трпко Стојанов од Воден, син на препишувачот даскал Стојан. Од него го позајмил Иван Кондиларов и ги објавил факсимилните снимки [1]. Во самиот ракопис нема запишано податок во кој период бил пишуван текстот. Земајќи го предвид периодот на активната дејност на владиката Никодим, кого го спомнавме погоре, Кондиларов го датира ракописот од 40-те години на XIX век. Не ни е познато дали денес ракописот е сочуван и каде се чува.

**Кониковското евангелие** е преведено од грчки текст од страна на архимандрит Павел Божигробски, роден во с. Кониково - Еницевардарско. Уште порано, во 1841 година, како монах во Зографскиот манастир го превел Изборниот апостол, што подоцна во 1865 година, го отпечатил во цариградската печатница на Александар Егзарх.[2] Големото влијание на грчките книги во Македонија во просветата и во богослужението ја пробудило свеста на Божигробски да го преведе и текстот на Неделното евангелие на местен

---

[1] Иван Кандиларовъ, "Единъ български преводъ на Пасхалното евангелие съ кирилско и съ гръцко писмо", *Македонски прегледъ*, год. VII, кн.4, София 1932, стр. 141-146.

[2] Ив. Снѣгаровъ, *Солунъ въ Българската духовна култура,* София 1937, стр.30.

еницевардарски говор. Во 1852 година тој го однел евангелието во солунската печатница на Кирјак Дингов Држилович, каде што се и отпечатило[3]. Познато ни е дека печатницата на Кирјак печатела книги и со словенски букви, но Божигробски го отпечатил преводот со грчки правопис, зашто повеќето свештеници во Воденско не ја знаеле словенската азбука, а на тој начин се предизвикувала попустливоста на грчката цензура[4]. Јазикот на кој е пишувано Неделното евангелие во основата ги содржи дијалектните особености на еницевардарскиот говор, од која средина и потекнува самиот преведувач. На прв план доминира редукцијата на неакцентираните вокали *-а, -о* и *-е (а >ă, о > у* и *е > и)* а се илустрира и елизијата, т.е. испуштањето на неакцентирани вокали - такви се членските форми на именките и придавките од женски и среден род. Впечатлива е и илустрацијата на замената на ѣ, вокализацијата на еровите, деназализацијата на носовките ѫ и ѧ и сл. Отпечатениот текст ги содржи само четирите велигденски евангелија, а другите неделни состави останале во ракопис и нив преведувачот не успеал да ги отпечати. Фрагменти од текстот на ова евангелие објавија Јордан Иванов и Антон П. Стоилов[5]. Денес нам не ни е познато дали е сочуван целиот превод на Неделното евангелие, но за Изборниот апостол на Божигробски знаеме дека се чува во ракописната збирка на Св. Синод - денешно ЦИАМ во Софија[6].

**Трлиското изборно евангелие** е пишувано во с. Трлис, Неврокопско во 1861 година. Се претпоставува дека пишувачот Димитар Стоилов, учител во с. Трлис, бил и преведувачот на евангелието од грчки јазик. До таква констатација се доаѓа според грчките заглавија и подзаглавија во текстот[7]. Кон тоа се надоврзува и присуството на неврокопското говорно наречје во основата на јазикот, што е местен говор на пишувачот Стоилов. Текстот на евангелието е напишан со грчки правописен систем, а јазикот е извонреден изворен материјал за проучувањето на неврокопските дијалектни говори од втората половина на XIX век. При проследувањето и печатењето на Трлиското евангелие Л. Милетич извршил поопстојна фонетска анализа, при што забележува дека редукцијата на неакцентираните вокали е послабо изразена во однос на останатите околни дијалектни говори[8]. Интересен е преминот на вокалот ѣ под акцент во

---

[3] Антон П. Стоилов, *Български книжовници от̄ Македония, I, 1704-1878,* София 1922, стр. 28; Иордан Иванов, *Българ̄ски ст̄арини изъ Македония,* София 1931, стр. 181.

[4] Кирјак Држилович е роден во с.Држилово, Воденско. Во Солун отворил грчка печатница, но печател и книги со словенски букви. Неговата двојазична печатница работела до 1860 година, кога била затворена од солунскиот управител Хусни-паша, а кој бил наговорен од грчките првенци во Солун, како и од солунскиот и од воденскиот митрополит. (В: Ив. Снѣгаровъ, Солунъ..30).

[5] Иордан Иванов, Български старини...183; Антон П. Стоилов, *Бѫлг̄арски книжовници ...29.*

[6] Е. Спространов, Опис на ръкописите в библиотеката при Св. Синод на Българската църква в София, София 1900, 64.

[7] Л. Милетичъ, *Два българ̄ски ръкоп̄иса съ г̄ръцко п̄исмо. 1. Недѣлни п̄оучени от̄ъ XVIII вѣкъ. 2. Трлиско еванг̄елие от̄ъ 1861,* София 1920, стр.71-176.

[8] Истиот цитат, стр. 74-79.

дифтонгот - *ia*, а во неакцентирана позиција се произнесува како слаботемно - *е*, што во правописната транскрипција се одбележува со обично -*е*. На места се среќава рефлектиран во палатално -*а*, а се задржала и архаичната форма на назалот ѧ. Има елизија на гласовите *в, ш, д* во определени позиции, се забележуваат остатоци од падежни форми, а се илустрира и богат речник од диференцијална лексика. Трлиското евангелие е обемен ракопис и содржи повеќе евангелски четива произнесени на 236 страници. Содржината почнува со текст на евангелието од Јоан, глава 1 - стих 1, а завршува со евангелието од Матеј 125. Целиот текст на изборното евангелие е објавен од Л. Милетич, којшто извршил и правописна транскрипција на грчкото писмо[9].

Во 1863 година во с. Кулакија, Солунско Евстатиј Кипријади го напишал Изборното неделно евангелие, во науката познато под називот **Кулакиско евангелие**. При пишувањето на ракописот тој го имал пред себе за прототип Кониковското евангелие на Павел Божигробски[10]. Кулакиското евангелие било пишувано со грчки правописен систем по примерот на својот прототип. Меѓутоа, пишувачот Евстатиј не го извршил преписот верно на предлошката, туку тој спровел дијалектна трансформација на јазикот во текстот, во чија основа го поставил говорот на својот роден крај, што спаѓа во групата на долновардарските македонски говори. Овој специфичен пример на истакнување на засебните дијалектни говорни стојности нема само социолошка функција, туку за современите истражувачи има извонредна филолошка импликација, што го одразува богатството на македонскиот историски и дијалектолошки јазичен комплекс. Кулакиското евангелие го пронашол Јордан Иванов во годината 1906/7 при својот престој во Солун[11]. Тој го проучил ракописот и објавува ист фрагмент со текстот од Кониковското евангелие на Божигробски. Споредбата на двата текста ги илустрира засебните дијалектни основи, коишто ги истакнавме погоре.

Нам ни изгледа интересен податокот што го наведува Ј. Иванов, дека за време на Првата светска војна францускиот професор Д´ни, од школата на источните јазици во Париз, пронашол во Солунско уште едно **евангелие** напишано од раката на Евстатиј Кипријади[12]. Професорот Д´ни го однел ракописот во Париз, каде што се чувал во споменатата школа. Ј. Иванов ја имал можноста да го разгледа и овој ракопис, при што ја докажува неговата засебност во однос на Првото Кулакиско евангелие. За време на својот прстој во Париз Иванов се запознал со идејата дека А. Мазон и А. Вајан го подготвуваат за објавување Второто Кулакиско евангелие. Навистина подоцна, во 1938 година, француските слависти го објавија текстот на ова евангелие[13].

---

[9] Истиот цитат, стр. 95-176.

[10] Антон П. Стоиловъ, *Бѫлгарски книжовници*...28.

[11] Йордан Иванов, *Български старини*...195-198.

[12] Истиот цитат, 196.

[13] Andre Mazon et Andre Vaillant, *L'evangeliaire de Kulakia un parler slave du Bas-Vardar,* Paris 1938.

Нашата споредба на текстовите на двете евангелија го потврди искажувањето на Ј. Иванов дека постојат две Кулакиски евангелија. Тоа го илустрираме и подолу со текстовите.

Книгата **Нарочно Св. Благовествование или Избор од евангелските четива** од Кузман П. Шапкарев се подготвила за печат во 1869, а се отпечатила во 1870 година во Цариград, во печатницата на весникот "Македонија"[14]. Шапкарев го отпечатил Изборното евангелие паралелно на црковнословенски јазик и на местен охридски говор со примеси од бугаризми и црковнословенизми. Црковнословенскиот текст го препишал од соодветна предлошка, а преводот го извршил лично. Изборното евангелие на Шапкарев содржи: Неделни четива за секоја неделна служба во годината; Изборни празнични четива од евангелието за поглавните празници, а во календарот се застапени и празниците што ги слават Св. Кирил и Методиј, Св. Климент и Наум Охридски, Св. Еразмо, Св. Седмочисленици и сл; Додаток кој содржи избор од евангелски четива, што треба да се читаат на Службата на Велики Четврток, текстови од седум страсни евангелски четива и уште еден текст наменет за Службата на Велика Сабота, а на крајот се предадени уште четири четива за разни поводи: крштевање, водосветие, венчавање и погребение. Шапкарев е автор и на Изборен апостол, што го отпечатил во истата 1870 година во Цариград, во печатницата на Тадеј Дивитчиан. Во поширокта книжевно-историска литература овие две книги на Шапкарев се третираат како учебници. Меѓутоа, во содржинската суштина тие не претставуваат учебници, туку Шапкарев го проширил спектарот на нивната намена надвор од црковната богослужбена и проповедна практика и во нив го инфилтрирал пулсот на преродбенската импресија, без оглед на тоа дали содржините ќе се восприемаат во наставата како богоугодна лектира, во црквата како проповед, или пак, меѓу масата во слободното поттикнување на личните верски емотивни побуди.

**Бобошчинското евангелие** настанало во с. Бобошчица, Корчанско во 1880 година. Иницијатор на преводот од грчки бил македонскиот преродбеник од овој крај Димитар Цанко[15]. Неговата иницијатива била рефлекс на заложбата македонскиот народ во денешна југоисточна Албанија да даде отпор на елинистичкиот асимилаторски процес. Целиот кодекс претставува Изборно евангелие кое содржи 50 листови. Текстот е напишан со грчки правопис.

---

[14] *Наръчно св. Благовѣствованіе или Сборъ отъ евангелскиы-тѣ чтения, читаемы; I. На всякоѭ недѣлнѫ службѫ въ годинѫ -тѫ. II. На службѫ -тѫ въ поглавны -ѣ празницы, и III. Придатъкъ отъ нѣколко страстны и въсрьсны и на другы потрѣбы читаемы.* По Старо-Българскы и Ново-Българскы. Наредилъ, прѣвелъ и издаватъ К.А.П.Шапкаревъ. Цариградъ, в Печатницѫ -тѫ на Македониѭ 1870.

[15] Илија Велев, "Димитар Цанко - македонски преродбеник од Бобошчица (Корчанско)", *Современост*, бр. 7-8, 1992, 115-119.

Димитар Цанко е роден во с. Бобошчица, Корчанско" во 1814 година, а умрел на 7 октомври 1904 година. Неговото сочувано книжевно наследство е пишувано на грчки јазик и на местен говор со грчко писмо.

Евангелието содржи три самостојни содржински целини со различни евангелски читања, со исклучок на евангелието од Матеј, глава 6 - ст. 22-28, што коинцидира во вториот и третиот дел. Првиот дел е на л. 4-28 и е пишуван од Димитар Цанко. Вториот дел е на л. 29-40, а го пишувал поп Теодор Икономо, истакнат преродбенски деец од Бобошчица и близок пријател и соработник на Д. Цанко[16]. Третиот дел на евангелието е пишуван од тројца анонимни пишувачи и ги содржи листовите 41-50. Се претпоставува дека во анонимните пишувачи се крие некоја позната личност од тој крај, како што се отец Методиј, поп Тимотеј од Нестрам, Димитар Ведров и др.[17]. Јазикот на преведениот текст во 3-те делови го одразува месниот говор на Бобошчица, а еден дел од текстот на анонимните пишувачи ги истакнува карактеристиките на нестрамскиот говор. Преводот го извршил Д. Цанко, а поп Т. Икономо му бил соработник. За анонимните пишувачи претпоставуваме дека биле само препишувачи на преведениот текст. Текстот пишуван од поп Теодор Икономо изразува извесни диференцијации во однос на правописот и пренесувањето на определени фонетски признаци. Рефлексот на ѣ Цанко го предава како дифтонг *-еа,* а Икономо го меша со *-ie*. Кај анонимните пишувачи има повеќе разлики во ортографијата. Евангелието се служело на Неделната служба во манастирите Св.Богородица и Св. Никола. Неговата практична примена траела скоро 30 години, т.е. од 1880 до 1909 година. Целиот текст на Бобошчинското евангелие го објави францускиот славист Андре Мазон, притоа извршувајќи правописна транскрипција од грчки во латински правописен систем[18].

Во прилог на ова наше навраќање кон евангелскиот текст преведен на повеќе македонски народни говори во XIX век, сметаме дека ќе биде од особено значење да приложиме фрагменти од нивните текстови, со што во голема мера ќе придонесеме за идните истражувачи да ги имаат како илустрација на изворни материјали за проучување на историјата и дијалектологијата на македонскиот јазик.

*Илија ВЕЛЕВ*

---

[16] Поп Теодор Икономо е роден во 1831 година, а умрел во 1910 година. Бил образована личност и поседувал свештенски чин. Неговата ќерка Елена забележала повеќе народни песни и приказни од него.

[17] Andre Mazon, *Documents, contes et chansons slaves de L'Albanie du Sud, Paris* 1936, стр.12.

[18] Истиот цитат, стр. 114-144.

## Текстови

*1) Евангелие на Стојан Трпков на народен говор од Воденско од 40-те години на 19 век:*

"Во начало прежде всѣхъ бѣше слово, и слово бѣше (на) Богу и Богъ бѣше слово: (Іисусъ Хрістосъ сынъ Божій и Богородичинь. Пророченій отъ святыхъ пророцыхъ. Давi .Ѱал.) той бѣше отъ начала (на) Богу. Всѣ творения со негѡ сотворихася, и без негѡ ни единь тваръ не сотворися, отъ сотворенная. Во негѡ животъ бѣше, и животъ бѣше свѣтъ человѣкѡмъ, и свѣтъ во темнота свѣтится, и темнота (мїрова) не позна егѡ. Бѣше человѣкъ посланъ отъ Бога: имя351 неговѡ Іѡанъ: (Креститель). Той дойде во свидѣтельство, (на Іѡрданнова рѣка) да свидѣтельствуетъ за свѣтъ, (истинній дойде Іисусъ Хрістосъ, спасителъ мїровъ.) да вѣроватъ вси человѣци на него..."

*2) Кониковско евангелие на Павел Бо'игробски од 1852 година, пишувано на еницевардарски народен говор - Јоан, гл.20:*

"Беше доцкана на тоа ден, правниут ут седмицата, и беа вратите затфорени, таму дека беа учениците собрани заради страхут јудејцки, дуjде Иисус и застана пу среде и веле на них: мир на вас! И ка каза воа лакардиа, му показа раците му и ребруто му. И учениците са зарадуваа, ка видоа Госпуда. И Иисус пак му рече: Мир на вас! Ка ма пушти Татку, и азе пуштам на ваз. И ка рече воа, дуjна на них и рече: зимајте Дух Сфетии! И на когуту грехувите простите, са простени, и на когу заприте, са запрени. И Тома, што са велеше близнак, един ут дванаjсте, не беше сос них, кога дуjде Иисус. Му велеа санки друзите ученици: видохми Господа. И он му рече: аку не видам на раците му нишаните ут карфиите, и аку не кладам прстут ми на нишаните ут карфиите, и аку не кладам раката ми на ребруто му, нек п(о)верувам."

*3) Трлиско евангелие на Димитар Стоилов од 1861 година, пишувано на неврокопски народен говор - Матеј, гл.20:*

"На нова време виде Іисус млогу сфіат та ги пожіала и излекова фрет болните хми, пак куга са омрачи времету, отидоха при нек учениците му та му рекоха: Господи, тука міастото е пусто и времето веіке замина, испусни ліудето да идат пу селата да си купет естета. Пак Іисус хми рече: немат ихтиза да идат, даіте

хми вие да іадат. Пак тие хми рече: донесите ги тука при мене, И на ліудето отсади да насіадат по тревету. Сетне зе піаттіах ліаба и двете риби та погледа каде небето и ги благуслови, сетне ги расчекна та ги подаде на учениците си, пак учениците ги раздадоха пу сфета та іадоха сичките и са наситиха, та сетне дигнаха артака, от комачките дванаесте коше пални, пак нези, шту іадоха, имаше ліуде сас пет хиліади души башка от жените и децата. Тога за фчеса прерукна Іисус учениците си да вліазат фов гимиата та да изминат утатак напреш, дур да испусне ліудето."

*4) Прво Кулакиско еванѓелие на Евстатиј Кипријади од 1863 година, пишувано на долновардарски народен говор - Јоан, гл.20; Објавен фрагмент од Ј.Иванов:*

"На таа ден идна пу сăбота ка замркнал, да тамо шо биле си сăбрале учиницити, заради страх шо имале ут чифутите, имале портите заклучени, дујде Иисус и стоал уф стрет мигу них и вели на них: Мирно на вас! Ка му кажал така, му са кажа на них рăцити и ребрито. Са радувале учиницити шо виделе на Стопанот. Му риче Иисус пак на них: Мирно на вас! как ми опусти Татко на мен, јас ви пускјам на вас. Ка му рекăл па така, му дујна на них и му вели: зевајте Сфетаго Духо! А'ку проштавати на некој ни(х)нити грехови, простени да му бидат, па аку са врзани, врзани да му бидат. Тома па, иден ут дванајсите, шо му велјале билизнак, не беше сăс них, кога дошал Иисус. Му велјале на него друзити учиници: а видехми на Стопанот. Па он му рекăл: на них: аку не а видам уф рăцити негуви нишанити ут карфијти и да кладам прстот ми на нишанити ут карфијти, и да кладам мојата рăка на неговити ребри, не и кабил да веруам."

*5) Второ Кулакиско еванѓелие на Евстатиј Кипријади - Јоан, глава 20, ст.19-25, Објавено од А.Мазон и А.Вајан:*

"Нокја бидеки на таа ден уф ңаделата, да портите биле затворени, тамо шо биле Учениците, субране зарди страх у Чифутите, дојде Иисус да му застана уф стрет, да вели на них: Мирба на вас. Ка му риче, му сą кажа рąците и на плешките. Сą радувале вики Учениците ка видба на Стопанот. Риче пак на них Иисус: Мирба на вас; как ми пушти Татко ми, јас ви пушкам на вас. Ка му риче, му дујна на них, да рекąл: Зевајте Сфета Дух. Аку утварзахте на некои греховити на них, утварзане да бидат, пак аку са варзане, варзане да му бидат. Нели Тома, беши иден ут дванадесет, шо му кажуваа билезн'ак, не беши су них, кога дошąл Иисус. Да му велеа друзите Ученици: А видохми на Афендот. Па воа рекąл истина на них: Аку не а видам уф риците дупките ут карфиите, и да кладам пристот уф дупките ут карфиите, и риката да кладам уф ребрите, кабил да верувам."

*6) Изборно евангелие на Кузман Шапкарев, отпечатено во 1870 година И пишувано на охридски народен говор со примеси од бугаризми и црквенословенизми - Јоан, гл.1, ст.1-17:*

“Отъ начало бѣше словото, и словото бѣше у Бога, и словото бѣше Богь. Овой отъ край бѣше у Бога. Вситѣ (нѣща) чрезъ Него быдоха (сътворены), и безъ Него нищо не быде (сътворено) отъ оныя, що быдоха. Въ бѣше животъ, и животътъ бѣше свѣтлото на человѣцитѣ. И свѣтлото въ тьмнинѫтѫ свѣтить, а тьмнината не го обгърнѫ. Быде (единъ) человѣкъ пратенъ отъ Бога, името му Іоаннъ. Овой дойде за свидѣтелство, за да свидѣтелствувать за свѣтлото та да го повѣруваѭть вситѣ чрезъ него. Не бѣше той свѣтлото, ами (бѣше дошьлъ) за да свидѣтелствувать за свѣтлото. А свѣтлото бѣше истинско кое що просвѣщавать всѣкого человѣка, що идеть на овой свѣтъ, (това свѣтло) бѣше въ свѣтътъ, и свѣтъвъ быде сътворенъ чрезъ Него; а свѣтътъ Го непозна. У своитѣ дойде, и своитѣ му го непріяха. А на колцина що Го пріяха, имъ даде властъ, да бѫдѫть чѣда Божіи, (сирѣчь) на тыя, що повѣрваха въ името Негово. Кои не отъ кръвъ, ни отъ похоть (1) плътскѫ (2), нито отъ саканіе мѫжеско, ами отъ Бога ся родиха. И словото быде снѫга (человѣческа), и сѣде помежду насъ, и славѫтѫ му видѣхме, славѫ како на Единороднаго Се́на отъ Отца, пъленъ съ олагодать и истинѫ. Іоаннъ свидѣтельствуеть за Него, и извика велеещемъ: Овой бѣше за кого що ви рѣкохъ, (оти), той, що идеть по мене, прѣдъ мене ѥ; защо по–първъ отъ мене бѣше. И отъ пълнотѫтѫ Неговѫ ные вситѣ зедохме, и благодать в мѣсто благодать. Защо законътъ чрезъ Мойсея ся даде; а благодатьта и истинната быде чрезъ Іисуса Христа”.

*7) Бобошчинско евангелие на Димитар Цанко и поп Теодор Икономо од 1880 година, пишувано на корчански народен говор - Лука, гл.6, ст.17-23, од раката на Д.Цанко:*

“На този вреаме застана Ристос на ено рамно поле, и много апостоли и много улејмае, беаје от свата зема чефуцка, и от Јерусалем, и от крај море касабеатем Тиру и Сидон, сви тиа беаје дојдени за да чува зборовити тогови, и да се леакве от болестити теамни. И тија шчо се бораveaје от слабе работе и уздравивеаје, и за тос свата улемаја ишчеаше да се фати за него, оти сила от него ижлегвеасе, и тас сила уздравивеаше свички.И Ристос крена очити тогови на апостолити тогови, и велеаше: Блацвани стеа вие сиромаси, оти ваша ести царшчината Госпутому. Блацвани стеа вие шчо плачите на свој веак, оти жа се смеате. Блацвани стеа кога л’удити да ви дојде вам, и кога да ви панде от мецелисити, и кога да рече слабе за имеато ваше, за себеб мој, шчо се сторij син човеацки. Радвејте се на тој ден, и играјте оти ја г’е ви вел’а ако ваш жа банди много во небенишчата.”

# ЈАЗИКОТ НА МАРКО ЦЕПЕНКОВ ОД АСПЕКТ НА СОВРЕМЕНОСТА

Приказните собрани од Марко Цепенков на денешната млада (најмлада) генерација ѝ се предаваат во адаптиран вид по однос на јазикот. Пред нас се постави прашањето: Што е тоа што е изменето во новите изданија, а што е останато непроменето, така како што го запишал Марко Цепенков?

Како основа за анализа ја зедовме приказната "Бабината мома Злата позлатена"[1] (текст А) и нејзината адаптација од страна на Лилјана Угриновска "Сестрата на сонцето"[2] (текст Б). Конкретно нѐ интересираат сличностите и разликите меѓу текстот А и текстот Б, како што ќе ги нарекуваме во текот на излагањето на резултатите од анализата.

Веднаш на почетокот да констатираме дека основната линија на раскажувањето е задржана, односно нема измени во сижето на приказната. Разликите се однесуваат на изборот на јазичните средства во текстот Б во однос на оригиналниот текст – текстот А. Во однос на текстот забележуваме извесни скратувања во текстот Б. Скратувањата не се на штета на основното сиже и не ја нарушуваат основната логико-семантичка структура на текстот. Скратувањата во текстот Б во однос на текстот А се однесуваат на редундантни повторувања /пр. (1), (2) и (3)/ што во текстот А се условени од начинот на предавање, односно примање на текстот; скратување на фразеолошки изрази /пр. (4), (5), (6), (7), (8), (9) и (10)/ на некои именски синтагми /(11), (12) и (13)/ и сл.

(1) т. А. Кога се расчуло *тоа нешто* по жените...

т. Б. Кога се расчуло тоа меѓу жените...

(2) т. А. Гледајќи *тоа нешто* син му от царот, се насмеал на тамавќарл´ко од бабата и фрлил со позлаќеното јаболко на една лушпа од јајцето на бабата, та му ја окршил *лушпата*.

т. Б. Гледајќи го тоа царскиот син, се насмеал на лакомоста на бабата и го фрлил позлатеното јаболко на една лушпа од јаце на бабата и ја поткршил.

---

[1] Марко К. Цепенков, *Македонски народни приказни* (приредил Кирил Пенушлиски). Македонска книга, Скопје, 1989, кн. 1.

[2] Марко К. Цепенков, *Сестрата на сонцето* (адаптација на текстот Лилјана Угриновска) Мисла, Скопје, 1989.

(3) т. А. Арно ама момчето не врлило со јаболкото на девојка, ами врла на лушпата од бабата и на часо заповедал да си појди дома син му и да се расипи аузо, чунки узнал царо оти не бендисал син му девојка и според законот го врлил син му јаболкото од рака, та од тоа не требало да стои тамо и да бендисуа мома веќе.

т. Б. Арно ама, момчето не го фрлило јабокото на мома, туку на лушпата од бабата и царот заповедал да се растури базенот а син му да се врати дома.

(4) т. А. ... надал уото да ја слуша...
т. Б. ... ја слушал...
(5) т. А. ... си рекло со умо...
т. Б. ... си рекло
(6) т. А. ... срце беше го фатило за неа...
т. Б. ... ја бендисал...
(7) т. А. ... невиден бис се сторила од пред него..
т. Б. ... исчезнала од пред него...
(8) т. А. ... на син му од царо в уши му појде...
т. Б. ... разбрал и царскиот син...
(9) т. А. ... на чудо беше станал...
т. Б. ... се зачудил...
(10) т. А. ... клала ниет еден ден бабата да варди...
т. Б. ... еден ден решила да варди...
(11) т. А. ... сите црепои и путари...
т. Б. ... сите садови...
(12) т. А. ... убаа и красна
т. Б. ... прекрасна
(13) т. А. ... со прво видување
т. Б. ... веднаш

Прво што паѓа в очи при разгледувањата на двата текста е изменетиот наслов во текстот Б. Во текстот А тој гласи "Бабината мома Злата позлатена" а во текстот Б "Сестрата на сонцето". Според нас, оваа измена е непотребна прво затоа што и оригиналниот наслов е сосема разбирлив и прифатлив и за денешните млади читатели, односно слушатели (доколу приказната се прима по аудитивен пат). Второ, првобитниот наслов е многу посликовит, пометафоричен со извесна ритмика во однос на насловот од текстот Б.

Марко Цепенков народните умотворби што ги собирал ги запишувал на својот роден прилепски говор. Во современата верзија неговите приказни се предадени на литературен јазик. Тоа значи дека сите дијалектизми (на сите нивоа) се заменети со современ јазичен израз.

Во текстот Б впечатливо е отсуството на лексеми означени како архаизми, најчесто турцизми. Така *ауз*[3] е заменето со *базен*, *ѿамавќарл'к*[4] со *ла-*

[3] Балкански турцизам од арапско потекло (според П. Скок).
[4] Балкански турцизам од арапско потекло (според П. Скок).

*комсӣво, руба*[5] со *облека, асли*[6] *– исӣо, мусандра*[7] *– орман, сарај*[8] *– дворец*, на *даскал*[9] *– на училишӣе, ӣебабија*[10] *– ӣридружба* и сл.

Замените на архаичните и помалку познатите зборови (според авторот на адаптираниот текст), не се секогаш соодветни, како на пример лексемата *ноќви* (дрвена направа во која се меси леб) е заменета со корито. Некои од нив се просто испуштени без да им се бара соодветна замена. На пр.: *бадијала, салӣанаӣ, ќеф, мариveӣ, чунки* и сл.

Особено голема разлика меѓу двата текста се чувствува кај глаголската лексика. Еве неколку примери: *се курӣулиса – се сӣаси, се рааӣисало – се усӣокоило, ӣакса – веӣи, научиле – разбрале, курдисал – наӣравил, клука – ӣочука, смркни – ӣолӣне, оӣули – ӣоӣледне, суӣрава – суредува* итн.

Глаголот *бендиса* доста често се употребува во оваа приказна (текст А). Во текстот Б имаме две ситуации: или се пази или се заменува со глаголите *бара* и *најде*. Пр.:

(14) т. А. За да си *бендисаӣ* девојче син му од царот, царот напраил еден ауз...

т. Б. За да си *најде* невеста син му од царот...

(15) т. А. – Еј синко – му рекол царо – во градов наш ти *не бендиса* девојка, според јас како што видов, ја ај земи пари колку што сакаш од азно и оди кај што *ќе бендисаш* девојка, да си земиш и да се жениш.

т. Б. – Синко, – му рекол царот – во градов ти *не бендиса* девојка, колку што видов јас, туку земи си пари колку што сакаш и оди да си *бараш* девојка за да се ожениш.

Се забележува дека ниту во еден случај замената на глаголот *бендиса* не е направена со неговото основно значење – *доӣадне*.

Пред да поминеме на разликите меѓу двата текста на синтаксички план, да изнесеме некои согледувања во врска со фразологијата. Воопшто, а не само во текстот Б што е предмет на анализа, фразеологијата што ја употребува Марко Цепенков денес е одлика на разговорниот јазик. Се разбира, ова е најопшта оценка. За секој поодделен фразеологизам може да се дискутира поодделно. Во текстот Б најчесто фразеолошките изрази се упростени, скратени како што покажавме веќе во примерите од (4) до (10). Наше мислење е дека овие скратувања не се најсоодветни и голем број од нив можат да останат непроменети или со сосема мали промени. Голем дел од фразеологизмите се едноставно испуштени. На пр.:

(16) Некако не му вати есапо...

(17) Голем ќеф имал син му од царот на таа јаболкница...

---

[5] Балкански турцизам од италијанско потекло (според П. Скок).

[6] Турцизам (според П. Скок).

[7] Балкански турцизам (според П. Скок).

[8] Балкански турцизам од персиско потекло (според П. Скок).

[9] Балкански грцизам (според П. Скок).

[10] Балкански турцизам (според П. Скок).

(18) ... курдисал еден маривет...
(19) Со денеска, со утре...
(20) ... оти бабата имала една ќерка што ја немало до крај земја...

Некои од фразеологизмите имаат видоизменет облик во текстот Б. На пример *ош-беш* е заменето со *здраво-живо* и сл. Пр.:

(21) т. А. Откоа сториле *ош-беш* со сонцето, го прашало сонцето...
т. Б. Откога сториле *здраво-живо*, сонцето го прашало момчето...

Сите мисли искажани во врска со господ од текстот А, во текстот Б се испуштени. Пр.:

(22) По повела божја...
(23) Арно ама кога да неќи Госпот да го губи чоека, чоек ништо нема што да му стори.
(24) Арно ама Господ коа го варди чоека, никој ништо не можи да му стори.

На синтаксички план можеме да констатираме дека можеме да следиме редица разлики меѓу текстот А и текстот Б, како што се: редот на зборовите, удвојувањето на објектот, сврзничките елементи, односот на определените и неопределените времиња, употребата на одделни временски форми, видот на глаголот, согласувањето на времињата и сл. Ние ќе се задржиме само на некои од овие појави.

**Удвојувањето на објектот.** Во оригиналниот текст на М. Цепенков удвојувањето на директниот објект не е регуларно. најчесто објектот не се удвојува. Во адаптираниот текст директниот објект редовно се удвојува. Пр.:

(25) т. А. Коа се расчуло тоа нешто по жените, секоја зела *с̄томнит̄е* што си леала вода и отишла да се залеи шербет.

т. Б. Кога се расчуло тоа меѓу жените, секоја *ḡи* зела *с̄томнит̄е* во кои си полнела вода и отишла да си налее шербет.

(26) т. А. Коа чу *т̄ие збории* син му од царо, зеде пари колку што сакаше...
т. Б. Коа *ḡи* чул *т̄ие зборови* царскиот син...
(27) т. А. Откоа ислуша *т̄ие збории* сонцето од момчето...
т. Б. Сонцето *ḡо* ислушало *момчет̄о*...
(28) т. А. Коа чула сончеа мајка *т̄ој збор* од син му на царот...
т. Б. Кога **го** чула *т̄оа мајкат̄а* на Сонцето од царскиот син...

**Употреба на глаголските форми**. Во современиот текст преовладува перфект, додека во оригиналниот текст на Марко Цепенков има многу поголема разновидност на глаголските времиња. Речиси циклично се менуваат определените и неопределените времиња, најчесто аорист и перфект. Многу често таму каде што кај Цепенков наоѓаме аорист, во адаптираниот текст соодветните глаголски форми се заменети со перфект. Пр.:

(29) т. А. Кога *чу* тие збории син му од царо, *зеде* пари колку што *сакаше* и *т̄рḡна* по цареа земја *да бендиса* некоја девојка и *да се женӣт*.

т. Б. Кога ги *чул* тие зборови царскиот син, *зел* пари колку што *сакал* и *тргнал* низ царството за *да си најде* девојка и *да се жени*.

(30) т. А. По сите градои *помина* во своето царство и нигде девојка *не бендисал*.

т. Б. *Поминал* низ сите градови од своето царство и нигде *не бендисал* девојка...

(31) т. А. *Оде*, што *оде* до некое место и му *текна*, та *изваде* едно јаболко од пазуа и го *пресекол* да види дали е вистина тоа што му *рекло* сонцето.

т. Б. *Одело* така до некое место и му *текнало*, та *извадило* едно јаболко од пазува и го *пресекло* да види дали е вистина тоа што му *рекло* Сонцето.

(32) т. А. Откоа чу тој збор момчето, *стана* и *појде* в бавча, та *скина* три позлаќени јаболка, си ѝ *кладе* в пазува и се упати за долна земја да си иди дома.

т. Б. Момчето *станало* и *пошло* до бавчата, *скинало* три позлатени јаболка, си ги *клало* в пазува и *се упатило* дома.

Во оригиналниот текст на Марко Цепенков доста често се среќава плусквамперферкт со л-формата. Во современиот текст, само во три случаи е запазен плусквамперфектот. Во девет случаи замената е во перфект, а во двата случаја формите се испуштени при скратувањето на текстот. Пр.:

(33) т. А. По повела Божја, ноќта *беше се сторила* прачката девојка...

т. Б. Ноќта, прачката *се сторила* девојка...

(34) т. А. ... а таа проклета млада Еѓупка *беше се променила* со тие алишта и *беше се качила* горе на дрвото, да го чека син му од царот за неа да ја земи.

т. Б. Проклетата млада Еѓупка *се променила* во алиштата на девојката и *се качила* на дрвото за да го чека царскиот син.

(35) т. А. – Од сонцето што ме чвркна, домаќине – му рекла – чунки мене сонцето *не беше ме видело* во јаболкото досега, при се́ што сум сестра на сонцето.

т. Б. – Од Сонцето, домаќине, – му рекла таа – зашто мене сонцето *не ме видело* досега, при сѐ што сум му сестра.

Слична постапка имаме и кај идното прекажано време. Во адаптираниот текст тоа се заменува со идно време. Пр.:

(36) т. А. Царот гледал од сарајо на која девојка *ќе фрлел* син му со златното јаболко...

т. Б. Царот, пак, гледал од дворецот на која девојка *ќе фрли* син му со златното јаболко, таа да му ја земе за невеста.

Јазикот на Марко Цепенков изобилува со богата лексика и фразеологија, со богатство од изразни форми особено во областа на глаголот. Адаптираниот текст е подведен под нормите на литературниот јазик, но како да останал при тоа без живот, без богатиот народен дух што го краси говорот

на Цепенков. Сметаме дека подведувањето на еден текст од народниот јазик под нормите на литературниот јазик не треба да биде на сметка на неговата живост, на неговата изразност, односно адаптацијата треба да биде изведена со поголема јазична компетенција. Во таа смисла, можеби е подобро приказната да била прераскажана како што тоа го направил Душко Наневски во "Самовилското коњче" па макар тоа да е на извесна мала штета на сижето на приказната, но да биде задржан богатиот и жив народен јазик, од кој денешните млади поколенија можат само да учат.

*Снежана ВЕЛКОВСКА*

# УПОТРЕБАТА НА СПРОТИВНИТЕ СВРЗНИЦИ ВО ТЕКСТОВИТЕ НА ГРИГОР ПРЛИЧЕВ

При изработката на оваа тема ни се наметна потребата да ги споредиме спротивните сврзници во текстовите на Г. Прличев и во текстовите на останатите македонски автори од XIX век, воедно на крајот да направиме една паралела со состојбата во современиот македонски литературен јазик.

Според застапеноста и начинот на употребата на спротивните сврзници во текстовите на Г. Прличев жанровски се издвоија два пункта врз кои обрнавме внимание. Неопходно беше компаративно да се разгледаат спротивните сврзници, од една страна во Говорот на годишниот испит од 1866 година и Словото за Русална среда, а од друга страна во препевот на поемата Сердарот и дванаесетте детски песни.

Ставовите што ќе ги изнесеме овде своја поткрепа наоѓаат и во мислењата на Т. Димитровски во врска со јазикот на кој биле напишани беседите на Г. Прличев.[1]

Во Говорот и во Словото се употребени следниве спротивни сврзани: *а, ама, ами, иља, иљаким и ѿуку.*

Спротивниот сврзник *а* обично се среќава како врска во конструкција составена од повеќе дел-реченици, каде што меѓу двата дела е воспоставен спротивен однос, како на пр. :

Чумо́тие разумот, кога тој ти велит чувајсиа таткојната
и љубиа неа појке от сфе потем господа и потем цара *а*
ти си ја продааш таткојната за ошчо; за едно кафе за...
(Говор)

Иако сврзникот *ама* не му бил туѓ на Г. Прличев, многу поретко ќе се сретне во функција на спротивен сврзник, наспрема примерите каде што е употребен во други функции. Како спротивен сврзник *ама* го среќаваме во примерите од типот:

---

[1] Т. Димитровски, *Собрани ѿексѿови - Гриѓор Прличев*, Скопје 1974 год., стр. 134: "Во оваа реч на Прличев убаво ни е претставен градскиот орхидски говор (посебно неговата лексика, во која грчкиот слој е чувствителен) во шеесеттите години на минатото столетје, како и големите можности на нејзиниот автор да се служи со народниот јазик за предавање на содржини што се над нивото на разговорната реч".

Вистина овој ном не го написа госпот на книга ни на
плака, *ама* го написа истем во срцето чоечко "чувајсе".
(Говор)

Одредена резерва кон несловенската лексика ќе почувствуваме и преку оградувањето во поглед на употребата на *ами*, иако ќе го сретнеме само на едно место во функција на партикула-сврзник каде што може да се најде нијанса на спротивност, пр.:

Тоа се учит на схолие. *Ами* ти во дождливо време си
излегол по високи места со чадар...
(Говор)

Одделно место во беседите зафаќаат спротивните сврзници ***иља*** и *ињаким.*[2] Воедно тие се карактеристика на овој автор, бидејќи во писмениот јазик од XIX век претставуваат вистинска реткост. Ова особено се однесува на спртоивниот сврзник *иљаким*. Примерите како што се:

... сфите го знајме харното, Хе, господаре! Го знајме,
*иља* не го прајме
(Говор)

и

Зборот господоф вистина еден је, *иљаким* толку глобок
је толку ветки имат,...
(Говор)

најилустративно ни ја прикажуваат спротивната функција на овие сврзници.

Наспрема ограничената употреба на сврзникот *ами* Г. Прличев во своите беседи апсолутна предност му дава на сврзникот *шуку*. Имајќи ги во предвид потеклото и функцијата на *ами,*[3] а воедно и ставовите на Г. Прличев во поглед на јазикот, ваквиот избор не нè изненадува. Иако *шуку* ќе го сретнеме во сите негови функции, по бројноста се истакнуваат примерите каде што тој има функција на спротивен сврзник, како на пр.:

Се пиет, а ние не разбираме, *шуку* стојме како зграгорени,
јазик свој си имаме и го погазиме,...
(Слово)

Во поетското творештво на Г. Прличев се среќаваат следниве спротивни сврзници: *а*, *али* и *но*.

Во прв момент паѓа в очи дека Г. Прличев ги елиминирал спротивните сврзници од несловенско потекло. Причината за ваквиот избор секако можеме да ја најдеме во неговата желба да создаде еден општословенски јазик.[4] Токму

---

[2] С. Веновска-Антевска, "Кон потеклото и функцијата на иља(илја), иљаким, велаќим", *Литературен збор*, год. XXXVI, кн. 3-4, стр. 119-122, Скопје 1989 год.

[3] М. Аргировски, *Грцизмите во македонскиот јазик* (со посебен акцент врз егејските говори, (докторска дисертација одбранета на 26.VII 1992 год., во Скопје) стр. 89.

С. Веновска-Антевска, "Морфосинтаксичка анализа на лексемата *ами* во македонскиот јазик", *XVIII Научна дискусија - Охрид 1991*, стр. 59-67, Скопје 1992.

[4] Т. Димитровски, *Собрани текстови – Григор Прличев*, стр. 135, Скопје 1974.

затоа во поезијата е негувана таквата замисла, додека пак беседите се напишани на градски охридски говор.

Кога ги разгледувавме спротивните сврзници во поетското творештво на Г. Прличев, го имавме во предвид и фактот дека е многу тешко да се компарираат примери од прозен текст наспрема текст во поетска форма, од друга страна кон ова се надоврзува и тоа што овие два дела од творештвото на овој автор се пишувани со две различни јазични тенденции. Во беседите, несомнено, авторот го употребувал јазикот кој го говорел, а во поетското творештево се стремел кон својата замисла за општословенски јазик.

Примерите со спротивниот сврзник *а* не можат да ни послужат како потврда за ваквите размислувања, бидејќи овој сврзник ќе го сретнеме во целокупното творештво не само кај Г. Прличев, туку и кај останатите автори од XIX век. Спротивните реченици од типот:

Таен и страшен шепотник / со клевети умразни /
често сводил ученици / во битви и раздори, /
*а* тој, лукаво усмејан, / ги гледал оддалеку
(Предател Пано)

или

и царскиј син ја пољуби / за нејно добродушие, /
*а* не за бисери, ни цветки, / ни драги камни.
(Пречиста мајка)

се карактеристични примери каде што *а* се среќава во функција на спротивен сврзник.

Најголем впечаток оставаат примерите каде што е употребен спроитвниот сврзник *али*. Г. Прличев е еден од ретките автори од XIX век во чии текстови ќе се сретне овој сврзник. Овде само споменуваме дека *али*, во функција на спротивен сврзник, бил употребуван и од Р. Жинзифов, но во секој случај не може да стане збор за ист извор кај овие два автора. Многу поверојатно е дека Г. Прличев кога го употребувал *али* оправдување наоѓал во старословенскиот јазик,[5] додека пак за употребата на овој сврзник кај Р. Жинзифов во целост го поддржуваме мислењето на професорот Б. Конески.[6]

Дека се работи за *али* во функција на спротивен сврзник ни сведочат примерите од типот:

О немах страх, ни сум познал, / *али* ми мајка Кадана /
оклетие оставила.
(Мајкино воспитание)

Илјаз брзи што как ластовица/ прохождал е поптишче пространо,/
нито траги оставјал над праха; / *али* брзост не му послужила;
(Сердарот)

---

[5] Josip Hamm, *Staroslovenska gramatika,* стр. 182/183, Zagreb 1958.

[6] Б. Конески, "Србизмите во јазикот на Рајко Жинзифов", *Сӣудиа линг̄висӣика*, бр. 5, Скопје 1987.

Можеме да претпоставиме дека многубројните примери со сврзникот *но* го имаат истото образложение како и примерите со *али*. Во прилог на ова е и фактот што во Кратка славјанска граматика Г. Прличев освен некои примери со сврзникот *а*, како спротивен го употребува сврзникот *но*, а со тоа тој се оградил од останатите спротивни сврзници од несловенско потекло, коишто биле продуктивни во XIX век (*ама, ами* и др.).

Така во најголем број случаи го среќаваме сврзникот *но,* како на пр. :

Син Стојанов, Драганче, /било красно детенце, /
*но* з´л навик имало

(Плачко Драганче)

Галениј Перо не почул ( учителја чесного, /
*но* горделиво одвештал :

(Амал Перо)

Сврзникот *но* воопшто не се среќва во беседите, додека во поезијата кај сите можни примери каде што би очекувале некој друг сврзник ќе го сретнеме ***но***. Тоа може да се види и од прегледот направен на табелата 1.

| Спротивните сврзници во текстовите на Г. Прличев | | |
|---|---|---|
| Беседите | | Поетското творештво |
| словенски | несловенски | |
| а, туку | ама, ами,<br>иља, иљаким | а, али, но |

табела 1

Григор Прличев не бил осамен во поглед на својата резервираност кон употребата на несловенските спротивни сврзници. Таа тенденција им била својствена на многу македонски автори од XIX век (Ѓ. Пулевски, Миладиновци и др.). Ваквиот став се пренесувал и кон дел од останатиот слој несловенска лексика. Сепак прегледот на спротивните сврзници во македонскиот писмен јазик во XIX век покажува дека ваквата ограничена употреба не ја применувале сите автори. Тоа може да се види од табелата 2.

| Спротивните сврзници во текстовите на македонските автори од XIX век | | | |
|---|---|---|---|
| Во текстовите на Г. Прличев | | Во текстовите на останатите македонски автори | |
| словенски | несловенски | словенски | несловенски |
| а<br>али<br>но<br>туку | ама<br>ами<br>иља<br>ињаким | а<br>туку (токо, току, тук´)<br>али (ал´) | ама<br>ами<br>ала<br>еле |
| | | меѓу това<br>же<br>обаче | иља<br>велаќим |

табела2

Причината за честата употреба на некои спротивни сврзници од несловенско потекло, како што се *ама* и *ами*, произлегува оттаму што тие уште во XIX век биле секундарно адаптирани во македонскиот јазик. Затоа и во современиот литературен јазик кон нив се изгубило чувството како кон збор од туѓо потекло, а негде дури се третирани како архаизми или дијалектизми.

Во Граматиката на македонскиот јазик од Б. Конески[7] како спротивни (адверсативни) се третирани сврзниците: *а, ама, ами, туку, пак, а пак, но, меѓутоа, само што и камоли.* Спротивните сврзници во македонскиот литературен јазик се разгледани и во Синтаксата од Л. Минова-Ѓуркова[8] во рамките на спротивните независносложени реченици. Иако се работи за временско растојание од едно столетие нема некои значителни промени во поглед на корпусот на спротивните сврзници. Но, не можеме, а да не ја спомнеме силната тенденција за употребата на спротивните сврзници *али* и *него* во разговорниот јазик. Ваквото нарушување на литературнојазичната норма е многу распространето и е предизвикано од директниот контакт со српскиот јазик во последниве педесет години. Г. Прличев, употребувајќи го *али*, наоѓал поткрепа во него како општословенски сврзник, но на она што се случува денес со овој сврзник не можеме да му дадеме образложение.

Се надеваме дека ова што го изнесовме овде е само едно делче што ќе помогне во составувањето на целосната слика за јазикот што го употребувал Г. Прличев во своите текстови. Несомнено, текстовите на овој автор нудат

---

[7] Б. Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, стр. 537, Скопје 1976.
[8] Л. Минова- Ѓуркова, *Синтакса на македонскиот јазик* (машинопис), стр. 119-125.

еден богат јазичен материјал кој ги отсликува размислувањата и желбите на Г. Прличев. Како што напишал Петре Бакевски во една песна посветена на Г. Прличев:

Од една љубов се откажа, друга, пак, болка ти даде!...
И ова ни е татковина! Од неа излезен, во неа
самјак се враќаш, од една љубов до друга скиташ,
со мисла здрава и в песната силна заробеник вечен!

*Снежана ВЕНОВСКА-АНТЕВСКА*

# ЗА ЕДЕН ДИЈАЛЕКТИЗАМ ВО УПОТРЕБАТА НА ПОСВОЈНИТЕ ЗАМЕНКИ НЕГОВ, НЕЈЗИН И НИВНИ

Во современиот македонски литературен јазик еднинските посвојни заменки *неѓов (-а,-о,-и)* за машки род, *нејзин (-а,-о,-и)* за женски род и множинската заменка *нивни (-а,-о,-и)* во 3 лице се употребуваат во своите обични значења, т.е. лицето на кое се однесува посвојноста во реченицата може да биде присутно само како комплемент, може да се наоѓа надвор од реченицата и да се разбира од поширокиот контекст. Но, во 3 лице се употребува и посвојната повратна заменка *свој,*[1] која е универзална и за 1 и 2 лице во еднина и во множина, само кога припадноста се однесува на субјектот во реченицата. Ако се спореди примената на старословенската посвојна повратна заменка **свои** и личната посвојна заменка **єго** (генитивна форма од личната заменка **ї** што изразува посесивност) со македонските посвојни изразни средства, ќе се види дека во услови на конкретна реализација на комуникативниот акт постои значенска идентичност. Како во старословенскиот така и во македонскиот со 3 лице се изразуваат две семантички нееднозначности при употребата на заменките **свои**, **єго** и *свој, неѓов.* Сп. ги следните примери:[2] **Петръ видитъ матерь своѭ** и **Петръ видитъ матерь кго** (Петар ја гледа *својаѿа* мајка и Петар ја гледа *неѓоваѿа* мајка). Во првиот случај посвојноста се однесува кон субјектот (т.е. се работи за мајката на Петар), во вториот случај припадноста му се припишува на некое друго лице (т.е. не се работи за мајката на Петар). Таква специфична разлика како што постои меѓу **свои** и **єго** во 3 лице, не се јавува меѓу посесивната рефлексивна заменка *свој* и личните посвојни заменки **мои** и **твои** (*мој* и *ѿвој*) во 1 и 2 лице. Тука постои семантичка еднозначност, т.е. сите заменки значенски се идентични. Сп.:[3] **(азъ) виждѫ матерь моѭ** и **(азъ) виждѫ матерь своѭ** (Ја гледам *мојаѿа* мајка и Ја гледам *својаѿа* мајка) или **(ты) видиши матерь твоѭ** и **(ты) видиши матерь своѭ** (Ја

---

[1] Рада Угринова, "За употребата на посвојната заменка свој", *МЈ* IV, бр. 3 (1953), 55-60.
[2] Radoslav Ve~erka, *Staroslověn{tina*, Praha 1984, 98.
[3] Пак таму, 98.

гледаш *твојата* мајка и Ја гледаш *својата* мајка). Како што се гледа од наведениве примери, уште во старословенскиот јазик универзално, за сите броеви и лица, посесивната рефлексивна заменка проникнува во сферата на 1 и 2 лице, чиј развоен процес во старословенскиот период сѐ уште не бил завршен.

Меѓусебната борба на личните посвојни заменки *мој* и *твој* од една страна, и посвојната повратна заменка *свој* од друга, за своја животна егзистенција и сопствена примена, во народниот македонски јазик трае и во наше време. Слична е состојбата и со употребата на заменките *свој* и *неīов, нејзин* и *нивни*. Но во литературниот јазик се зацврстува употребата на заменката *свој* во сите броеви и лица кога посвојноста се однесува на субјектот во реченицата.

Заменките *неīов, нејзин* и *нивни* денес во македонскиот јазик се употребуваат во две значења, прво, кога посвојноста што ја изразуваат заменките не се однесува на подметот во реченицата, туку на некое друго лице што е надвор од неа, но се разбира од поширокиот контекст и, второ, кога посвојноста му се припишува на подметот на реченицата. Првото значење оди во духот на старословенскиот узус, додека второто, суштински претставува нова појава во стара форма, односно заменската форма добива ново семантичко разбирање. И тука, во сферата на субјектната позиција, т.е. кога припадноста се однесува на субјектот, се сретнуваат со конкуренција од страна на заменката *свој*, која денес во литературниот јазик се прифаќа како нормативна. Значи кај заменките *неīов, нејзин* и *нивни* постои тенденција нивното второ значење да се израмнува со значењето на заменката *свој* за 3 лице.

Појавата за која станува збор, иако многу ретко, почна да се појавува уште во црковнословенските текстови[4] од 12 век. Сп. во Радомировото евангелие: **аще инъ приїдетъ въ имѧ его** (во Добромировото евангелие: **свое**), [**того**] **вы приємлете** (а некој друг ако дојде во *свое* име, него ќе го примите) Јован 5,43; – во Погодиновиот псалтир (Коментар): **и ѡмрьзѫ емоу. и ѡтврьже ѭ ѡт лица его** (во Болонскиот псалтир: **своего**) Псалм 105,40; – во Григоровичевиот паремејник: **ты же реч**[**е**] **погоубити въсꙗ имѣниѣ его тъщетоѧ** (во Хлудовиот паремејник: **своѧ**) Јоб 2,3.

Во еден дамаскин од 16 век[5] се среќава еден случај во кој заменката **его** е употребена во ново значење, односно посесивноста се однесува на подметот. Сп.: **и ꙗкоже ю видѣ тъи плачющи се, и ѡсеза нозѣ светѣи и кропѣаше ихь съ слъзами его** РУС Д, 26. Преведено е на македонски во духот на литературната норма со заменката *свој,* а не со зам. *неīов* (исто таму, 39). Во другите дамаскини што се тука застапени од 17 и 18 век не се среќава таква

---

[4] Цитираните податоци од црковнословенските текстови се извадени од фотоснимки на соодветните наведени споменици што се чуваат во Институтот за македонски јазик.

[5] Проф. д-р Рада Угринова-Скаловска (РУС Д), *Дамаскини,* Скопје 1975.

употреба. Дури во еден текст од 19 век "Житие свети Георгија" има податоци за односнава појава. Сп.: У некое време кога бил цар Диоклитијан у Рим, он бил неверник. Многу на христијани досадуал, ги вертел кеде *него̄а* вера, РУС Д, 111; Он бил идолопоклоник... Праќал луѓе *него̄ви* по секаде страна РУС Д, 111; Тогај царот заповедал на слугите *него̄и*: Носите го у зендан! РУС Д, 111.

И текстовите на Јоаким Крчовски[6] даваат доста податоци за употребата на посвојните заменки за 3 лице со однесување на посвојноста кон подметот во реченицата. Сп. : Многу човеци согрешиле – и царови, ама за *нихни* грехови се исповедале и многу години постиле ЈК СТ, 27; А тој цар Давид ходил по гори и по планини и секиј ден и ношт плакал. Ама не плакал за царство, ами плакал за ѓрех *него̄в* ЈК СТ, 27; А тие љути звери от свјатаго имале страх от него, зашто во уста носил молитви и имал Бога у *него̄ва* душа ЈК СТ, 38; и сите ваши речи грешни ги пише дјавол у *него̄ви* тевтери ЈК СТ, 39.

Оваа интересна појава доста често се среќава и во јазикот на народните умотворби од 19 век, собрани од Марко Цепенков.[7] Сп. ги следните примери: Еден цар шетал тебдил со садријазамо по царштината *него̄а* МЦ 5, 111; не можел да и донеси луѓето во правината, ни со законите *него̄и* што и издавал, нито со кратките поученија *него̄и* и примерот *него̄в* МЦ 5, 40; Вртејќи си тевтерите ѓаоло од сите вери, нигде не го најде записан негоа милос и горко плака оти го изгуби *него̄ио* слуга МЦ 4, 182; Ние знаеме од Свештеното писание и од предание оти при секи чоек има ангел Божји да го пази и секое добро да му го пишуа во Божио тевтер; исто, и сите злини ѓаоло ни ги пишуа во *него̄вио* тевтер МЦ 4, 181; По некое време, сторил ниет царот да ја мажит ќерка си и распуштил абери по сета држаа *него̄а* по момчињата МЦ 5, 116; Еден богат ерген бил многу скржав и од големата скржавштина *него̄а,* не можеше да се ожени МЦ 5, 398.

Заменките *него̄в, нејзин* и *нивни* во делото на Григор Прличев[8] се употребуваат само во првобитното свое значење, т.е. посвојната припадност не се однесува на субјектот во реченицата, туку на некое друго лице кое во реченицата може да биде присутно само како комплемент, или може да отсуствува, а да се подразбира од поширокиот контекст. Сп. : Но кој оратор, каков панегирик може достојно и како што прилега да ги пофали св. Кирил и Методија? Најголемата пофалба за нив е оти папата, денешниот папа римски, оценувајќи ги *нивнӣт̄е* маки и трудови, оценувајќи ја величината на *нивнӣт̄е* дела, ги нарече равноапостоли ГП ОС, 140: храброста ќе му помогне на човека во сите *него̄ви* зла ГП ОС, 124; Помни дека си создадена за да си другар на мажот и не роб на *него̄вӣт̄е* страсти, несамо да ги исполнуваш *него̄вӣт̄е* желби, туку и да ги утешуваш *него̄вӣт̄е* беди, да ги наградуваш *него̄вӣт̄е* подароци и да ја сториш пократка *него̄ва̄т̄а* судбина со големата твоја сладост ГП ОС, 127.

---

[6] Јоаким Крчовски, (ЈК СТ), *Собрани т̄екст̄ови,* Скопје 1974.

[7] Марко Цепенков (МЦ), *Македонски народни умот̄ворби во десет̄ книги*, Скопје 1972.

[8] Григор С. Прличев (ГП ОС), *Одбрани ст̄раници*, Скопје 1959.

Само еден пример е пронајден (веројатно има и други) од употребата на заменка во трето лице, чија посвојност се однесува на граматичкиот субјект. Сп. : Тие (св. Кирил и Методи) уште од полноќ се разбудуваа, за да го преведуваат Св. писание. Од големите *нивни* трудови тие си го изгубија здравјето ГП ОС, 140.

При употребата на заменките *мој, шӣвој* и *свој* Прличев предност ѝ дава на заменката *свој*. Гледано од денешен нормативен аспект употребата на заменката *шӣвој* во некои ситуации звучи дијалектно, како да стои на местото од заменката *свој*. Сп. ги следните случаи извадени од прозниот труд "Должноста на човекот како особа": На пролетта од дните *шӣвои* ќе ги усетиш исчезнати *шӣвоиӣе* сили и староста ќе те поплати ненадејно во цутот од возраста твоја ГП ОС, 125; сочувај го добро срцето *шӣвое* ГП ОС, 127; Не потресувај го *шӣвојоӣ* дух со стравови празни, не носи му ужас на своето срце со призраците од своето воображение ГП ОС, 125.

Како што покажуваат примерите посвојната припадност и во двата случаја, т.е. и кај *шӣвој* и кај *свој* му се припишува на субјектот на реченицата.

Употреба на заменките *неӣов, нејзин* и *нивни* со ново значење има и во јазикот на современите македонски народни приказни. Книгите Народни приказни на Македонските иселеници во Канада од Танас Вражиновски[9] и Народната култура на Егејска Македонија од Кирил Пенушлиски[10] даваат доста таков материјал. Раскажувачите во првата книга од кои се собрани народните умотворби, повеќето потекнуваат од леринскиот крај, па во јазикот на нивните приказни се одразени лерински дијалектни црти. Така место *неӣов, нејзин* и *нивни* се употребуваат заменките *шӣемни* и *нимни*, кои во примерите што се цитираат стојат на местото од заменката *свој*, гледано од современ нормативен аспект. Сп.: И почнае да беге од *шӣемноӣо* село ТВ, 35; "Аку телку го сакате – му вели – Јован генерало заколи си о малкото и намажи о со крв мармаро, ќе оживи!" И таа без да се мае стана закла детето *шӣемно* ТВ, 60; еден цар... Се интересуваше за свите жители во *шӣемнаӣа* држава ТВ, 77; Не му стигна месото на нему и посекол од туа, од *нимноӣо* месо да и нарани ТВ, 35; да ручаме... Ќе ручаме! Не му дава од *нимнаӣа* торба ТВ, 61; Секој си тегни на *неӣовоӣо* ТВ, 120.

Во книгата на Кирил Пенушлиски од употребата од спомнатиот тип има само неколку. Еве два примера: Старецо многу се пожалал за момата и ја извадил на брего в колибата при *неӣоваӣа* бабичка КП, 281; Стојаница... Станала, му кажва на *нејнаӣа* мајка – мајко, мори мајо, во соно си виду ... змијата ме касна КП, 226-227.

Оваа употреба на посвојните заменки *неӣов, нејзин* и *нивни* во ново значење е ограничена во народниот јазик, но и тука не е многу честа. Сепак не

---

[9] Танас Вражиновски (ТВ), *Народни ӣриказни на Македонциӣе иселеници во Канада,* Скопје 1990.

[10] Кирил Пенушлиски (КП), *Народнаӣа кулӣура на Еӣејска Македонија*, Скопје 1992.

е поштеден од ова влијание ни секојдневниот наш печат. Сп. ги наведените примери: Стојан Ганев говореше негативно за Вашата посета на Софија... ? – Да, да... Тоа тој си има *неїови* политчки проблеми со својот претседател (во "Вечер");[11] Може министерот за урбанизам Антони Пешев да се фали колку сака, дека продажбата на општествените станови оди добро ... "Вечер спец" му препорачува да си го земе под рака *неїовиоѿ* колега министерот за правосудство Туше Гошев (во "Вечер"); Со отстранувањето на македонското име, Грција би постигнала дефинитивна историска победа и, со помош на Европа, би го довршила *нејзиниоѿ* поход против Македонија и Македонците (во "Нова Македонија");[12] Гласачите не очекуваа дека Петар Гошев ќе спроведе некоја *неїова* сопствена ... политичка платформа (во "Нова маекдонија").

Книгата "Судењето на Исус од Назарет" од С.Г.Ф. Брандон,[13] преведена од англиски на македонски јазик, изобилува со употреби на посвојните заменки, *неїов, нејзин* и *нивни,* на чии места би требало да стои заменката *свој*, гледано од денешен литературно-нормативен аспект. Сп.: Евреите веќе биле вооружени и барале Сабин да се повлече од Ерусалим, објавувајќи дека имаат намера да ја повратат *нивнаѿа* национална независност, Бран, 35; Она што произлегува како историски факт од победата на Рим, Марко во *неїовоѿо* евангелие го прикажува како божја потврда, Бран, 108.

На крајот следува заклучокот дека личните посвојни заменки *неїов, нејзин* и *нивни* за 3 лице во еднина и во множина во македонскиот јазик се употребуваат во две значења, прво, кога посвојноста не се однесува на подметот, туку на друго лице што е надвор од реченицата и се подразбира од поширокиот контекст и, второ, кога посвојноста му се припишува на граматичкиот субјект во реченицата. Првото значење е во духот на старословенскиот узус, а денес во нашиот литературен јазик се прифаќа како норма, додека второто претставува нова појава, т.е. во текот на историскиот развој се создава нов семантички однос на посвојноста на заменките *неїов, нејзин* и *нивни*, односно има тенденција нивните значења аналогно да се израмнуваат со значењето на посесивната рефлексивна заменка *свој* за 3 лице.

*Георїи ГЕОРГИЕВСКИ*

---

[11] *Вечер*, 24. и 25. X 1992, стр. 8. Напис: "За дуел треба достоен противник, а јас го немам"; *Вечер*, 2. април 1993, стр. 2. Напис: "Братучедот на претседателот".

[12] *Нова Македонија*, 8.VII 1992. Напис: "Името има историска тапија: *НМ*, 9 април 1993, стр. 9. Напис: "Непринципиелност на ´принципиелниот´ Петар Гошев".

[13] С.Г.Ф. Брандон (Бран), *Судењеѿо на Исус од Назареѿ.* Превод од англиски Татјана Панова, Скопје 1988.

# РАКОПИСИТЕ НА МАКЕДОНСКИ НАРОДЕН ЈАЗИК ОД XIX ВЕК КАКО ГЛАВЕН ИЗВОР ЗА НЕГОВОТО ПРОУЧУВАЊЕ

Деветнаесеттиот век е период кога македонскиот народен јазик е во полн ек. На него се пишуваат книги со црковен и световен карактер. Тој е застапен во училиштата, црквите и читалиштата. Со него меѓусебно комуницира македонскиот човек од разните краишта на Македонија и тоа на своите месни говори.

Уште во почетокот на XIX век излегоа од печат книгите на македонски јазик од првата генерација македонски писатели од поновата историја на македонскиот народ, како што се Јоаким Крчовски и Кирил Пејчинович печатени во Будим, а во триесеттите години на XIX век и првите книги на македонски јазик печатени во првата македонска печатница во Солун на Теодосија Синаитски. Во средината на втората половина на XIX век излегоа од печат и поглавните учебници на македонски јазик од македонските учебникари како што се Кузман Шапкарев, Партенија Зографски, Димитар Македонски и др. Во XIX век се печатат на македонски јазик и разни етнографски и фолклорни материјали како во посебни публикации така и во разни списанија и весници. Со тоа македонскиот народен јазик навлезе скоро во сите пори од човековото живеење.

Текстовите објавени на македонски народен јазик во XIX век за нас имаат големо значење. Прво, преку нив, самите ние си ги запознавме нашите духовни вредности на еден богат и разбирлив јазик, второ, преку овие печатени текстови нè запознаа и другите народи и трето, во значителна мера ги потиснаа текстовите напишани на црковнословенски јазик и на јазиците на нашите соседи. Тие текстови денес се ползуваат како извор при проучувањето на македонскиот јазик.

Освен печатените книги, статиите и другите прилози од нашите културно-просветни дејци од XIX век, во коишто е оцртан македонскиот народен јазик од тој период, создадени се и многубројни трудови коишто до денес се зачувани во ракопис. Ракописите напишани на македонски народен јазик од XIX век, а сочувани до денес, ги има релативно голем број. Според последното нецелосно пребројување, денес можеме да зборуваме за околу 120 ракописи напишани на

македонски народен јазик од XIX век, од кои околу 90 се чуваат во разни ракописни збирки во Македонија и околу 30 во странство, т.е. во ракописните збирки во Белград, Софија, Пловдив, манастирот Хилендар и др. Бројот на ракописите во Македонија од ден на ден се наголемува бидејќи сè уште се откриваат на територијата на Македонија досега неоткриени ракописи не само од XIX век туку и постари. Затоа бројот даден погоре не е целосен и конечен. Ракописите за коишто зборуваме овде по содржина се различни. Но најголем број од нив се со црковна тематика. Меѓу нив има библиски и литургиски текстови, но не е мал бројот и на апокрифните текстови, коментари кон црковните текстови, потоа разни надгробни слова и др. Освен црковните текстови меѓу ракописите се наоѓаат и книги со световна содржина како што се на пример лекарствениците, ерминиите (прирачници за иконописци и реставратори), патописи, беседи по разни поводи, речници, писмовници, зборници со разна световна содржина, белешки и др. Различноста во содржината на ракописите е од огромна важност за проучувањето на македонскиот јазик бидејќи во нив е употребен различен фонд на зборови, адекватен за содржината што е предмет на ракописот. Така на пример, во ракописите со црковна содржина доминира црковната лексика, во лекарствениците – медицинската народна терминологија и сл.

Ракописите се пишувани од разни лица со различно образование, од учители и попови до полуписмени луѓе и тоа во различни места во Македонија. Тие го одразуваат говорот на соодветната средина, па според тоа има ракописи скоро од сите дијалектни подрачја на Македонија, па дури има и такви ракописи во коишто е изразен говор на едно село или град што е дел од поширокото дијалектно подрачје.

За разлика од печатените текстови на македонски народен јазик од XIX век, коишто сепак поминувале преку извесни јазични корекции, дотерувања и менувања од разни редактори, коректори или печатари, во ракописите е задржана изворната јазична автентичност, како во поглед на самата графија така и во граматичката структура.

Поради нивната поголема оригиналност, ракописите можеме да ги сметаме како главен извор при проучувањето на македонскиот јазик од XIX век.

Со цел да побудиме поголем интерес кон проучувањето на македонското ракописно книжевно културно-историско наследство ќе прикажеме неколку позначајни ракописи на македонски народен јазик од XIX век различни по содржина и дијалектно подрачје. Прво ќе фрлиме поглед кон ракописите што се чуваат во Македонија, а потоа ќе прикажеме неколку и надвор од нашата држава што се чуваат во разни ракописни колекции. Така, под сигнатура Мс 128 во Народната и универзитетска библиотека "Св. Климент Охридски" во Скопје (во понатамошниот текст НУБ) се чува *Избор од еванѓелски текст*, од средината на XIX век на мијачки дијалект.[1] Ракописот содржи 6 листови, но за јазична анализа се доволни. Овој текст е меѓу првите евангелски преводи на

[1] Михајло Георгиевски, *Словенски ракописи во Македонија*, кн.III.Скопје, 1988, оп. бр. 9 стр. 29.

македонски јазик; *Сказание за страшниот суд од јеромонахот Тарасија*, од триесеттите години на XIX век. Содржи 132 листови, испишани со богат македонски народен јазик - скопски говор. На л. 130 има запис од авторот во кој се вели: "Сія кніга Тарасія іеромонахъ ещє егда беше мирянинъ преписа ю на прости язикъѿ прости 1845 родомъ порече село Растеш". Според записите книгата ја напишал јеромонахот Тарасија од с. Растеш во Поречието, а којшто живеел во с. Бањани – Скопско, каде што ја најдовме книгата. Ракописот е во тек на проучување, а се чува во НУБ под сигнатура Мс 217. Кај страсниот колекционер Бојан Димитров од Скопје се чува ракописот што содржи *разни катавасии и тропари* од четвртата четвртина на XIX век. Ракописот содржи 74 листови испишани на македонски јазик од источното дијалектно подрачје поточно на радовишки говор. Ракописот настанал во Радовишко и таму е пронајден. Со фотокопија од ракописот располага НУБ под сигнатура Б.Д. Мс 1.[2] Под сигнатура М.II-10 при Филозофскиот факултет во Скопје се чува *Богословски зборник-проповеди и толкувања на Светото писмо*, од последната четвртина на XIX век, јазикот е македонски, но со бугаризми. Потеклото на ракописот е од Кавадаречко. Содржи 111 листови.[3] При Филозофскиот факултет во Скопје под сигнатура М.II-13/3917 се чува *Ерминијата на семејството Зографски* од 1875-1885 год. Ерминијата содржи 246 листови. Според записите ракописот потекнува од Велес.[4] Повеќе ерминии се чуваат во Македонија напишани на македонски јазик меѓу кои ќе ги спомeнеме следните: *Ерминијата* на Павел Стојанович зограф од Галичник од 1869 год. содржи 429 листови и претставува една од најголемите и најкомплетни ерминии во Македонија. Се чува во НУБ под сигнатура Мс 141.[5] Интересна е и *Ерминијата* од 1875 год. што содржи 166 листови, а којашто се чува во Македонската архиепископија под сигнатура Мс 6,[6] како и *Ерминијата* од 1900 год. од с. Гари, што се чува кај нејзиниот сопственик Јордан Доневски, а со фотокопија располага НУБ под сигнатура Мс 55.[7]

Покрај ерминиите, коишто во повеќето случаи се напишани на македонски народен јазик и лекарствениците се напишани на македонски јазик, поточно на дијалектите од местата во кои се напишани. Така на пример *Лекарственикот* на Ангел Георгиевич од с. Пиперево – Струмичко од 1870 година е напишан на струмички дијалект. *Лекарственикот* содржи 33 листови, т.е. 88 рецепти за правење лекови. Ракописот се чува во НУБ под сигнатура Мс 197.[8] На западното македонско дијалектно подрачје му припаѓаат *лекарствениците со сигнатура Мс 129 и Мс 130*, што се чуваат во НУБ, а содржат првиот 40 листови,

---

[2] Михајло Георгиевски, *Словенски ракописи во Македонија*, кн. V (во печат).

[3] Владимир Мошин, *Словенски ракописи во Македонија*, кн. I, Скопје, 1971, оп. бр. 114, стр. 319-320.

[4] Исто, оп. бр. 140, стр. 369-374.

[5] Михајло Георгиевски, *Словенски ракописи во Македонија*, кн. III, Скопје, 1988 год. оп. бр. 110, стр. 111-118.

[6] Исто, оп. бр. 109, стр. 108-111.

[7] Исто, оп. бр. 111, стр. 118-121.

[8] Исто, кн. V (во печат).

т.е. 56 рецепти и вториот 81 лист.[9] Значаен ракопис е и *Велешкиот зборник* на народни лекови од крајот на XIX век, што содржи 149 листови, т.е. 140 рецепти, а се чува во Историскиот архив во Велес под сигнатура М-2.[10]

Овде би го спомемале и вонредно значајниот ракопис од охридскиот преродбенски деец Јанаки Стрезов, а тоа е неговиот *Речник на странски зборови и изрази* во македонскиот, поточно во охридскиот говор од четвртата четвртина на XIX век. Речникот содржи околу 5.200 збора со странско потекло објаснети со македонски еквивалент, така на пример, зборот *фамилија* се кажува дека е од францускиот збор famille а на македонски е *домочедие* и др.[11] Речникот е подготвен за издавање и мислиме дека со неговото издавање ќе се потполни една голема празнина во македонската лексикографија од XIX век.

Приближно од ист период е и *Грчко-македонскиот разговорник* што содржи 62 листови испишани во текот на грчки и македонски, т.е. охридски говор. Ракописот се чува во Народниот музеј во Охрид под сигнатура Мс 103/14.[12]

На источното македонско наречје поточно на кочански говор е напишан *Липечкиот дамаскин* од крајот на XVIII и почетокот на XIX век. Ракописот е напишан во с. Липец – Кочанско поради што го нарековме Липечки. Содржи 200 листови. Се чува кај неговиот сопственик Јаким Павловски во Виница, а со фотокопија располага НУБ под сигнатура Ј.П. Мс 1.[13]

Од македонските ракописи напишани на македонски народен јазик од XIX век што се чуваат надвор од нашата држава ќе спомeнеме само неколку за илустрација. Прво ќе го спомeнеме *Македонското зборниче* од 1810 год. напишано на централното македонско наречје со обележен акцент на третиот слог одназад. Содржи 37 листови. Се чува во Пловдивската народна библиотека под сигнатура 111 (233).[14] Во Бугарската академија на науките во Софија се чуваат повеќе ракописи на македонски јазик, од кои ние одвоивме два и тоа: *Слово за Блажена Теодора и Митарство*, од првата половина на XIX век, напишан на југозападно македонско наречје, содржи 35 листови[15] и *Летописни белешки*, од почетокот на XIX век, еден голем лист со летописен текст на македонски јазик, разлошки говор.[16] И во Народната библиотека "Св. Кирил и Методиј" во Софија се чуваат повеќе ракописи на македонски јазик од XIX век, но ние овде ќе спомeнеме само два и тоа: *Катавасијник*, од XIX век, кој содржи

---

[9] Исто, кн. III, оп. бр. 113, стр. 123-124 и оп. бр. 114, стр. 124-125.

[10] Владимир Мошин, *сп. дело*, оп. бр. 145, стр. 381-386.

[11] Михајло Георгиевски, *сп. дело* кн. III, оп. бр. 146, стр. 159-160.

[12] Исто, кн. V, во печат.

[13] Исто.

[14] Б. Цоневъ , *Славянски ржкописи и старопечатани книги на народната библиотека въ Пловдивъ*, Софиая, 1920, оп. бр. 111, стр. 148-151.

[15] Хр. Кодов, *Опис на славянските ръкописи в библиотеката на българската академия на науките*, София, 1969, оп. бр. 105, стр. 262-263.

[16] Исто, оп. бр. 101, стр. 256-258.

173 листови, на централното македонско наречје (Велешко-Прилепско)[17] и *Кратка свештена историја*, од средината на XIX век, на македонски јазик – прилепски говор. Содржи 31 листови.[18] И во Народната библиотека на Србија во Белград се чуваат ракописи на македонски јазик од XIX век. Меѓу позначајните такви ракописи е *Апокрифниот зборник* од втората половина на XIX век, напишан на убав македонски народен јазик – источен говор. Содржи 31 лист, а се чува под сигнатура Рс 118.[19] Во манастирот Хилендар на Св. Гора се чуваат повеќе ракописи на македонски јазик од XIX век. Ние овде ќе споменеме само два и тоа: *Лекарственикот* од првата половина на XIX век, што содржи 32 листа исполнети со рецепти од народната фармација, ветерина и агрономија и др. се чува под сигнатура Т. 807,[20] и вториот ракопис е *Ерминијата* под наслов *Армениѧ изографѧ* со сигнатура Т. 705. Содржи 7 листови исполнети со брзописно писмо на македонски јазик од XIX век.[21]

Од изнесените примери се гледа дека располагаме со огромен јазичен материјал од XIX век којшто треба да го проучиме и да го издадеме. За таа цел се потребни млади научни кадри коишто сериозно ќе се зафатат со проучувањето на македонските ракописи од XIX век. Во таа насока сакам да ја дадам мојата скромна сугестија на организаторот на овој плодотворен симпозиум Катедрата за македонски јазик и јужнословенски јазици да ги вклучи македонските ракописи од XIX век во своите програми како можни теми при изработката на дипломски, магистерски и докторски дисертации. Исто така и националните институти во своите програми треба да ги вклучат понагласено проучувањето и издавањето на македонските ракописи од XIX век коишто се главен извор при проучувањето на македонскиот јазик, култура и историја.

*Михајло ГЕОРГИЕВСКИ*

---

[17] Маньо Стоянов, Христо Кодов, *Опис на славѧнските ръкописи в софийската народна библиотека*, т. III, София, 1964, оп. бр. 994, стр. 147-148.

[18] Исто, т. IV, оп. бр. 1228, стр. 75-76.

[19] Љубица Штављанин-Ђорђевић, Мирослава Гроздановић, Луција Цернић, *Опис ћирилских рукописа народне библиотеке Србије*, к. прва. Београд, 1989, оп. бр. 100, стр. 219-220.

[20] Димитрие Богдановић, *Каталог ћирилских рукописа манастира Хилендара*, Београд, 1978, оп. бр. 814, стр. 273.

[21] Исто, оп. бр. 662, стр. 227.

# ЈАЗИЧНИТЕ ОСОБЕНОСТИ НА "КРАТКА СЛОВЕНСКА ГРАМАТИКА" ОД ГРИГОР С. ПРЛИЧЕВ

Во издание на Радио Охрид и РО БИД "Мисирков" од Битола во Библиотеката "*Од минатото на Охрид*" во 1992 год. излезе од печат "*Кратка словенска граматика*" од Григор С. Прличев. Приредувачи на ова дело се Наум Целакоски и Димитар Смилески. Со овој издавачки потфат на македонската општествена и научна јавност ѝ стана достапно уште едно досега непубликувано дело од книжевното и преродбенско творештво на охридскиот Хомер, Григор Прличев.[1]

Покрај краткиот Предговор (стр. V-XI) на приредувачите, изданието содржи и факсимили од 18-те страници на **"Кратка славјанска грамматика"**, која е пишувана од мај до ноември 1868 год., кога Григор Прличев престојувал во Цариград и "бесплатно" на словенски учел кај И. Најденов.[2]

Григор С. Прличев (1830-1893) како писател и поет се оформува под силното влијание на Хомер, на грчката, француската, италијанската, а подоцна и на руската литература и култура. Го владее и албанскиот и турскиот јазик.

Пресудно влијание врз неговото образование има тогаш младиот учител Димитар Миладинов, кој му помогнал на Григор Прличев да го совлада грчкиот јазик и му влеал љубов спрема античката грчка култура, запознавајќи го со делото на Хомер. "Илијадата" и "Одисејата" го одушевиле младиот Прличев до тој степен што преминувајќи ја границата од Македонија во Грција, тој восхитено паднал на колена на елинската земја. На грчки јазик се напишани неговите најзначајни дела, поемите "Скендербег" (Σκενδερμπεισ) и "Сердарот" (΄Αρ–

---

[1] Значењето на овој издавачки потфат ќе го илустрираме со искажувањето на Драги Стефанија: "Бидејќи не располагаме со манускриптот од споменатата Прличева панславистичка граматика, ќе се обидеме преку јазична анализа на делата да извршиме приближна реконструкција на општословенскиот јазик. Колку сме имале право, ќе покаже издавањето на долго очекуваната граматика". (Драги Стефанија, Панславизмот кај Григор Прличев - контрастивен приказ. Кн. Григор Прличев, *Избор*. Приредил Томе Саздов, Скпоје 1991, 282-283): в. уште: Блаже Ристовски, "Кон проучувањето на солунските години на Прличев", зб. *Животот и делото на Григор Прличев*, Скопје 1986, 60: Стојан Ристески, *Григор Прличев*, Нови страници, Охрид, 1989, 9-10.

[2] Датирањето е наведено од авторот на првата страница од неговата *Граматика*.

ματωλοσ), за која во 1860 год. го добил ловоровиот венец на поетскиот конкурс што во Атина традиционално се одржувал секоја година.

И, како учен елинист, наместо да ги прифати понудените студии во Берлин или во Оксфорд, злокобната вест за смртта на браќата Димитар и Константин Миладинови во цариградските зандани, ќе означи целосен пресврт во животот и во творештвото на Григор Прличев. Пламената љубов кон елинизмот ќе се претвори во омраза. Напуштајќи ја Атина, Григор Прличев се враќа во родниот Охрид за да го продолжи благородното дело на браќата Миладиновци. Главна цел му е исфрлањето на грчкиот јазик од македонските училишта и обновувањето на Охридската архиепископија, која била укината во 1767 год. од цариградската Порта.

Отфрлувајќи го дефинитивно книжевно оформениот грчки јазик во своето творештво, откажувајќи се и од бугарскиот јазик, што не го познавал доволно, Григор Прличев се свртува кон панславизмот. Тој се обидува да создаде еден општословенски јазик, за кој ја напишал и **"Кратка славянска грамматика"**.

**"Кратка славянска грамматика"** од Григор Прличев е пишувана со виолетово мастило на 18 пагинирани страници, формат А-5 (20,5 х 13,2 см) со ситно, збиено, полукурзивно писмо, наместа доста тешко читливо, со 23 до 43 реда на страница.[3]

Граматиката на Г. Прличев е според него наменета: А. за **"самоукы"**, Б. "за **"ученицы"** и В. треба да биде "повод на учените да состават опширна (граматика) која би послужила да ги слее словенските наречја во едно заедничко кое би можело да се употреби од писателите". На крајот од своето упатство Г. Прличев истакнува: "Единството на јазикот придонесува за единството и силата на народите".

На стр. 2 се појаснуваат скратениците што Прличев ги употребува во својата граматика.

Третата страница е посветена на **"Проиозношенье - то"**, т.е. на фонетските особености *на од него* замислениот општословенски јазик.

Вокалниот систем на Г. Прличев што треба да биде прифатен од сите Словени е основан на корелацијата по мекост. На тврдите вокали **ѫ, ъ, а, ы, о, у, ѧ,** им одговараат меките **ъ, я, ы, е, ю.**

Ако се спореди вокалниот систем на Прличев со старословенскиот, каде вокали од заден ред се **ъ, о, а, ы, оу,** ж и вокали од преден ред се **ь, е, ѣ, и, ѧ,** ќе забележиме извесни разлики. Имено, меѓу тврдите вокали, односно од заден ред, го нема назалот ѫ, а се вметнати назалот од преден ред **ѧ** и буквата **ѫ** слична на руското **я**. Кај меките вокали, односно од преден ред, ги нема **ь, ѣ, и, ѧ,** а се додадени прејотираното **ю, ъ, ы, я,** и два пати буквата **ѫ**, којашто ја наоѓаме и кај вокалите од заден ред. Иако не ги наведува во својот преглед на вокалите, во текстот на граматиката ги користи уште ѣ, і, й, ё.

[3] Григор С. Прличев, *Кратка словенска граматика*. Предговор на Наум Целакоски и Димитар Смилевски, стр. IX.

Во поглавјето **"За произношенiе -то"** Прличев го објаснува изговорот на вокалите што ги користи во својата Граматика. Најкарактеристичен е секако вокалот **ѫ**, што го користи со значење на **ж, ѭ,** и многу ретко на **ъ,** рефлексот на **ж** во охридскиот говор. Прличев ги посочува следниве примери: **да живѣѫтѫ,** во с. Велгошти: потоа во Бобошчица, изговараат **да бѫнде** а кај нас (т.е. во Охрид) **учѫм, пасѫмъ, пендесеть , девендесеть**. Ќе посочиме повеќе примери од неговата *Граматика* за да се објасни фонетската вредност на оваа графема: **Пергамцы отбихѫ Еллины** 8, **прѣминѫло** 8, **бѫдемъ** 8, **за силѫ тѫ** 8, **пишѫ перомиъ** 8, така и **окончяѫщии - тѣ** 8, **каквѫ разликѫ** 9 и др.

Понатаму се труди да објасни дека тврдите и меките вокали се позиционо обусловени. Така, по тврди косонанти се пишува **ъ** (пр.: **Апостолъ, -а, у, омъ,** ), по меки **ь** (пр.: **учитель, -я, ю, емъ, и**), **я, й, ıе** (или **ье**) (пр.: **бурѣ, край, званıе (званье)**.

Консонтантите по кои се пишуваат меки вокали ги означува со крст +. Сп.: **Прѣдложный Ед: окончява обичяйно на ѣ, а за + на и. Прѣдложный мн. на ахъ или ѣхъ, а за + на яхъ**.

Вокалите **и, е,** според Прличев, ги палатализираат консонтатите **д, т,** така што тие се изговараат меко, како да има пред нив **ь** (пр.: **кости тръсти, людıе**). Сепак додава: **въ Мак. тръски, коски, люгье**.

За Прличев се меки согласките **л** (пр. **земля, любля, оставленъ**), **ц** (по кое, според него, треба да се пишува **е** м. **о,** на пр. **отцем** м. **отцом** ), **ж, ш, ч, щ,** за кои објаснува дека во Македонија се изговара **чедо, пишехъ, можехъ, учехъ, м. чѫдо, мѫжъ, чадо, шумъ**.

Тврди согласки, според Прличев, се **г, к, х,** по кои треба да се пишуваат тврди вокали, односно вокали од заден ред (пр. **мѫкы, тѫгы** ).

Вокалот ё го замислува како о или ьо (пр.: **общё, третё**).

Меѓу две согласки, кои, според него, се тешки за изговор, Прличев вметнува **ъ** и **ь** (сп.: **песъкъ, орьлъ, пясьнь, умьнъ, сладъкъ**), но сепак констатира дека преовладал изговорот уменъ, орелъ.

Според Прличев, два вокали во непосреден допир многу пати се слеваат во еден (сп.: **пѣ-нı-е** или **пѣ- нıе = пѣ-нье**).

Прличев ја забележува деназализацијата на **ѧ** во **у** (всушност на **ж** во **у**) и на **ѫ** во **ю** (сп.: **славу божıю** м. **славѫ божıю**, како и вокализацијата на **ъ** во **о** и **ь** во **е** (сп.: **кровь** м. **кръвь, смерть** м. **смрьть**) во црковните книги што во тоа време доаѓаат од Русија. Овие промени се всушност според нормите на црковнословенската фонетика.

Од четвртата страница на **"Кратка славянска грамматика"** започнува морфологијата.

Зборовите во неговиот општословенски јазик Прличев ги дели на десет зборовни групи: именки (**Сщ - сѫществителны** ), придавки (**Пл - прилагателны**)

член (**Членове**), заменки (**Мѣстоимения**), глаголи (**Глаголы**), прилози (**причястіе**), предлози (**Прѣдлозы** ), броеви (**числителны** ), сврзници (**съѫзы**) и извици (**Междометѫ** ). Истовремено тој ја објаснува и својата класификација. Така, кај именките ги сместува "имињата на предметите", придавките "покажуваат својство" и одговараат на прашањето "каков, каква, какво ?" Именките и придавките заедно се "имиња".

Членовите се - **тъ** за машки, - **та** за женски, - **то** за среден род. Во старословенскиот, според Прличев, м. членот се употребувале заменките тој, таја, това.

Заменките се зборови што се употребуваат место именките (пр. **я, ты, онъ, кой, оный, самъ, тъ, та, то** и др.).

Глаголите, според Прличев, покажуваат: 1. дејство, 2. страдање, 3. ни дејство ни страдање, 4. и дејство и страдање. Според овие пивни својства Прличев ги дели глаголите на: 1. **Дѣйствителны**, (пр. **мыѫ кого? что?**), 2. **Страдателны** (пр. **мыется от кого ?**), 3. **срѣдни**, (пр. **спѫ** ), 4. **съзвратни** (пр. **мыѫся самъ себе**).

Ако се додадат кон глаголот суфиксите **-щій, -шій, -мый**, тој станува партицип (пр. **пишѫщій** = кој пишува, **писавшій** = кој пишувал, **пишемый** = кој се пишува). Според Прличев, партиципите се употребуваат кога два глагола имаат "**един и сѫщь подлог**".

Предлозите, според Прличев, го покажуваат односот меѓу предметите. Тој ги наведува предлозите: **надъ, подъ, прѣдъ, въ, къ, у, на, до, о, по, про, при, прѣ, изъ, съ, отъ, за,** а во текстот на *Граматиката* користи и други.

Прилозите (**нарѣчия-та**) покажуваат "**каде ? кога ?, како ? сколь (сколко), столь (столко), доколѣ (дондѣже, дондѣ, доклѣ)**".

Сврзниците поврзуваат збор со збор и реченица со реченица. Прличев ги посочува сврзниците: **ерь= во = и во = заде, а, да, и, или = иль, же, нъ, коли = коль** (го објаснува со ако), **что (же), хоть = хотя** (го објаснува со ако и), **ежели** (=ако).

Извиците покажуваат страст **о! охъ! ахъ! уфъ.**

Од стр. 5 Прличев ги разработува својствата (морфолошки) на зборовите и во тој поглед неговите решенија имаат многу сличности со црковнословенскиот.

Кај именските зборови (именките, придавките, заменките, броевите и партиципите) ги изделува категориите за род (машки, женски, среден), број (еднина, множина, двоина) и пет падежи (**И (менителен)** - номинатив, **Р (одителен)** - генитив, **Д (ателен)** - датив, **В (инителен)** - акузатив и **Тво (рителен)** - инструментал.

Веднаш потоа изделува и "**звателен**" падеж (=вокатив) и "**прѣдложен**" падеж (= локатив).

Придавките немаат кратка, ами сложена форма и покрај позитив ги разликува и **"сравнителны"** степен (= компаратив) што се толкува со по-, а се формира со суфиксот = **ѣйшıй**, како и **"прѣвъсходны"** (= суперлатив) што се толкува со нај -, а се формира со суф. **- шıй, - ѣйшıй, - ѣй, - ѣе, -е**. Во примерите **юншıй** го објаснува со помлад, юн**ѣйшй** со најмлад, **быстрѣе** со побистар или побистро. Туѓите, вештачки форми за компаратив и суперлатив, Прличев ги објаснува со охридските македонски форми што се образуваат со аналитично степенување на придавките со помош на частиците по - и нај-. Оваа постапка се повторува повеќе пати во неговата *Граматика*. Тоа значи дека Прличев бил свесен дека токму за неговите сограѓани оваа граматика е тешко разбирлива и прифатлива, па затоа прибегнува кон толкувања.

Ја забележува, според него и палатализацијата на **г, к, х, д, зк во ж, ч, ш, щ,** при формирањето на суперлативните форми (пр.: **блажѣйшıй, кротчяйшй, пишяйшıй, млажѣйшıй, нижяйшıй**), а посочува и шест придавки кај кои компаративните и суперлативните форми се од друг корен.

Кај глаголите ги разликува граматичките категории на лицето (прво, второ и трето), на бројот (еднина и множина), на времето (сегашно, аорист, имперфект, перфект, идно), категоријата на начинот се искажува со формите на императивот (пр.: **пиши, да пишетъ**) и категоријата на глаголскиот вид, во која има разлика на пр. меѓу македонскиот охридски говор и рускиот јазик.

Глаголите со различни префикси добиваат различно значење (пр. **писа, надписа, подписа, прописа, приписа; ора, поора, изора, доора**).

За помошниот глагол **"быти"** Прличев ги прифаќа целосно црковнословенските форми.

Идното време го образува и со конструкции од типот **имам, бѫдѫ** + глаголската форма во сегашно време. Тука посочува повеќе глаголи со неправилна конјугација.

Инфинитивните форми Прличев ги нарекува **"неопрѣдѣлително"**, но тој ги употребува ретко. (Пр.: **могѫ писати** 18, **мнѣ конѣ не продати** 18, **съхранити сѫ граду** 18). Многу почесто ги користи аналитичките да - конструкции.

Исто така, покрај падежните форми, дава објаснувања и со аналитички конструкции со употреба на предлози (пр.: Р - **за**, Д - **на**: Тв - **отъ, съ**) и посочува и неколку примери: **изгнанъ врагомъ - отъ; пишѫ перомъ - съ**.

Именките се распоредени во три деклинации: А за машки род, Б за среден род и В за женски род.

Кај А деклинацијата разликува о-основа (**дѫбъ**), u-основа (**сынъ**), јо - основа (**огнь, конь**), кај Б деклинацијата разликува о-основа (**дѣло, дрво, тело, чудо, стадо, село**); јо-основа (**сьрдце, колце, поле, море, лице**), консонантска основа (**име - имене, племя, знамя, теля - теляте**) и кај В деклинацијата а-основа (**сила**), ја-основа (**буря**), *i*-основа (**нощь**) и консонантска основа (**мати - матере**).

Формите на личните заменки се **я, ты, мы, вы**. Како лична заменка за трето лице во сите три броја во номинатив (како субјект) се употребуваат показните заменки **онъ, она, оно, оны**. Како нелични заменки се употребуваат **той, тая, тое, тые (оный, оная, оное, овый, овая, овое, весь, вся, все, вси, сей, сія, сіе)**, како посвојни **мой, моя, мое, мои, твой, свой, наш, ваш**, како прашални **что, кой, коя, кое, чій, чія, чіе,** анафорската заменка **иже**, која во формите на косите падежи, исто како во старословенскиот, добива почетно н- (**у него, къ ней, на нихъ**), одречните форми **никто, ничто**.

Кај предлозите што се необични во неговиот говор Прличев го појаснува нивното значење и укажува на нивната поврзаност со определен падеж. Пр.: **чрязъ** значи **прѣко** или **прѣзъ**; **сквъзь** или **сквъзѣ** значи **прѣзъ, в, на, о** со значење **за** (**о немъ = за него**), **съ** со генитив, значи **отъ** (**слѣзлъ отъ горѫ**), **за** со генитив значи **за**, а со инструментал значи **зад** (**задъ мене**), **надъ, подъ, прѣдъ, по** со акузатив значи **по**, а со датив значи **спорѣдъ**, со локатив значи **слѣдъ, до, къ, при, въ**. Во ова поглавје Прличев наведува и некои остатоци од падежни форми со предлози во македонскиот јазик, како на пр.: **безъ срама, до гроба, къ вечеру, не хули другога на небеси**.

Својата конструкција на општословенскиот јазик што го опишал во **"Кратка славянска грамматика"** Прличев практично ја применил во препевот на неговите поеми "Сердарот" и "Скендерберг", во Хомеровата "Илијада", како иво критичкото размислување "Критик и преведувач".

Јазикот на Прличевата **"Кратка славянска грамматика"**, слично како делата на повеќето наши преродбеници, претставува еден вид симбиоза од црковнословенски, руски и народни форми и лексички елементи што Прличев се труди да ги поврзе во една органска целина.

Употребата на книжевно-црковнословенски форми од една страна и на народно-разговорни од друга страна, го прават јазикот на Прличевата **"Кратка славяанска грамматика"** вештачки, неизедначен. Тој самиот не се придржува доследно кон правилата што ги пропишува и тоа ја отежнува определбата на основната форма на неговиот општословенски јазик. Сепак, од описот на јазичниот систем што го дава во **"Кратка славяанска грамматика"** може да се заклучи дека Прличев се потпира пред сѐ врз црковнословенската традиција во Македонија, а силно е влијанието и на рускиот јазик, како и на тогашната книжевна практика кај другите наши преродбеници. Во неговата свест е родниот охридски говор, кон кој прибегнува секогаш кога сака да појасни нешто, што, според него, може да биде недоволно разбирливо. Така, **вѣдѫтъ** на стр. 14 го објаснува со **знаѫт**; стр. 15 **"въ Мак: казватъ Петръ спалъ онѣ писали, а не е спалъ , сѫ писали"**; стр. 15: **"въ Мак. казватъ тебе споменѫхѫ първынъ"** и др.

Роден во Охрид, градот на св. Климент и св. Наум, кои ја продолжиле кирилометодиевската книжевна традиција, чии корени биле во Македонија, а потоа била прифатена од сите Словени, Прличев одново сака да го врати времето кога старословенскиот јазик бил општословенски книжевен јазик, разбирлив

за сите Словени. Тој се залага и натаму Словените да творат на ист јазик и во својата **"Кратка славянска грамматика"** сака да го кодифицира тој општословенски јазик.

Ако се знае дека улогата на општословенски книжевен јазик во текот на повеќе векови ја извршувал црковнословенскиот јазик, сосем е разбирливо зошто во основата на Прличевиот општословенски јазик лежи токму црковнословенскиот, што му е постојан извор и образец при неговото творење.[4]

Црковнословенскиот јазик за Прличев не е само богослужбен јазик, тоа е јазик на повеќевековна словенска традиција во Македонија, кој треба да нè спаси од културната асимилација на елинизмот. Освен тоа, црковнословенските елементи му овозможуваат на Прличев тој да излезе од системот на својот дијалект и неговиот јазик добива наддијалектен карактер. Прличев смета дека преку употребата на црковнословенизмите неговите творби добиваат литературна обработка, се добива повозвишен стил и длабочина во излагањето.

Покрај фонетскиот систем, во кој е очигледно влијанието на црковнословенскиот, Прличев прифаќа и други битни карактеристики на црковнословенскиот (и рускиот), како што е употребата на падежните форми кај имињата.

Употребата на само пет падежи (номинатив, генитив, датив, акузатив и инструментал), со допуштањето на уште два (вокатив и локатив) не е типично само за Прличев. Кон такво решение прибегнува на пр. и Пајсиј Хилендарски (1722 - 1773) во неговата Историја.

Прличев ги подредува падежните форми според нивното значење, при што не испушта покрај граматичкото значење да ги одбележи и синтаксичките функции на секој падеж.[5] Истовремено, неговото чувство за аналитичен строеж во неговиот охридски говор му пречи доследно да се придржува кон падежниот систем што го нуди, па затоа во повеќе наврати, покрај падежните форми се посочени и аналитичките начини за изразување на истите значења, нешто што е типично за македонскиот јазик.

Истото се однесува и на инфинитивните форми, што се употребуваат паралелно со аналитичките да - конструкции.

Црковнословенската традиција не го спречила Прличев во својата *Граматика* да вклучи едни од најживите форми во македонскиот јазик - членуваните форми.

Вокативот нема синтаксичка функција и не е типичен за падежниот систем, па затоа Прличев го испушта.

Основните (номинативните) форми на имињата многу често се совпаѓаат и со формите што се употребувале тогаш, а и сега, во охридскиот говор. (Сп.: **месо, млеко** стр. 12; **Петровъ, Георгиевъ, Мариинъ** стр. 12; **у нас селяныть**

---

[4] Л. Андрейчин, "Рол та на черковнославяанския език за изграждането на с ъвремения български книжовен език", БЕ VIII (1958), кн. 4-5, 313: Тодор Димитровски, "Наставките *-ие* и *-ние* во македнскиот писмен јазик во XIX столетие", кн. *Од Пејчиновиќ до Рацин*, Скопје 1982, 36.

[5] Вокативот нема синтаксичка функција и не е типичен за задежниот систем, па затоа Прличев го испушта.

**казватъ я а не азъ** стр. 12). Тоа се однесува особено на некои поархаични дијалектни форми што се зачувале како реликт во неговиот говор.

За некои од синтетичките падежни форми што ги користи во својата *Граматика* Прличев исто така наоѓа поткрепа во македонските народни песни и преданија, од каде што и самиот црпел инспирација за своите брилијантни книжевни творби на грчки јазик.[6]

Во јазикот на Прличев, како и во јазикот на другите наши преродбеници, дијалектизмите се застапени во различен степен во фонетиката, морфологијата, синтаксата, лексиката.

Понекогаш Прличев им дава предност на традиционалните форми пред охридските, па пишува на пр. **глѫбоко** м. охридското *глобоко*, а понекогаш, иако поретко, користи дијалектизми, но се добива впечаток дека дијалектализмите понекогаш му служат како уметнички колорит и со нив црковнословенизмите добиваат експресивна сила.

Во текстот на Прличевата *Граматика* се среќаваат и неколку месни имиња **(въ Велгощи, въ Бобощицѫ, въ Стругѫ)**, како и некоклу етници **(охридянинъ, кычеец)** што се покриваат со дијалектните охридски форми.

На крајот можеме да заклучиме дека меѓу творците што оставиле белег во зреењето на нашиот народ во минатиот век најмаркантна фигура е секако Григор Прличев. Григор Прличев е најплодниот, најсестраниот и најврвниот писател меѓу нашите преродбеници, припаѓајќи им истовремено уште на две литературни истории и на човештвото воопшто.[7]

*Вангелија ДЕСПОДОВА*

---

[6] Драги Стефанија, *цит. дело*, 285.

[7] Костас Кулуфакос, "Прличев му припаѓа на човештвото", зб. *Животот и делото на Григор С. Прличев*, Скопје 1986, 9.

# ЗА ПОГРЕШНОТО ЧИТАЊЕ НА ГРАФИИТЕ ИМЯ ВРЕМЯ, БРЕМЯ, СЯ И СЛ. ВО ТЕКСТОВИТЕ НА РАЈКО ЖИНЗИФОВ И ДР.

**(Скратена верзија)***

Не ги разгледувам сите функции што руската буква ***я***, влезена и во писмената практика и на нашиве јужнословенски простори заедно со граѓанското руско писмо (од 1708-10 г.), главно во втората половина на XVIII в. Се задржувам само на гласовната вредност на таа буква во графиите: *время, бремя, имя, знамя, ӣлемя* и сл., како и во кратката повратна заменка *ся*, какви што среќаваме во текстовите на Рајко Жинзифов, но не само кај него.

Еве веќе половина век вака го читаме и предаваме Жинзифова во хрестоматии, избори, во посебни изданија и во научната литература:

Деветнајсети век! Какво чудно *времја*,
Одвај гинит едно, стигнат друго *бремја*
(П р о ш е д б а)

Или:

Ја *сја* расхождам, но на душа ми тешко
- - - - - - - - - - - - - - - - - - -
Ти клетва дај, стори си крст (...)
Не бој *сја*, бој *сја* Божиј прст
(Г л а с)

И така редовно, и не само Жинзифова, туку и другите. На пр., Андреја Петкович:

Што дошло веќе *времја*
Кога *сја* и врана земе -

иако е очевидно дека се работи за рима: *време - земе.*

Зошто Жинзифов и други – подвлекувам, меѓу нив не спаѓа Константин Миладинов, којшто ни во своите лични творби никогаш во споменатите графии не пишува *я*, туку *е*: *име, време, се* – пишуваат *я* во ред именки од ср. р, кај кои последниот слог е *-ме*?

---

* Бидејќи уште работам врз конечниот текст на рефератот под приведениот наслов, овде ја објавувам неговата доста скратена верзија, поправо текстот што го прочитав на Научниот собир.

Се работи за еден нивни напор (и манир) да се придржуваат кон историско-етимилошкиот принцип во правописот, форсиран меѓу бугарските луѓе на перото кон половината на XIX в., а и подоцна, но најмногу до почетокот на седумдесеттите години, од кога сè повеќе се пригрнуваат правописните решенија на харковскиот универзитетски професор (инаку, Бугарин) Марин Дринов. Во барањето да се спазува тој принцип, според кој зборовите не се пишуваат така како што се изговараат, туку онака како што се пишувале во старата словенска писменост. Најрадикални приврзаници на историско-етимолошкиот правописен принцип се во бугарската средина Најден Геров и Јоаким Груев (од т.н. "Пловдивска правописна школа"). Првиот дури и кон крајот на векот ќе го објави познатиот петтомен Речник на българския език со писмо од 37 букви и со правопис доближен во мошне голема мера до старословенските ликови на зборовите. Така, на пр., сегашните бугарски графии *време, месо, ред, п̄ог̄лед* во Речникот на Герова ќе ги најдете предадени како *врѣмя , мясо, рядъ, п̄ог̄лядъ*; така и *п̄иля*, *г̄ръня* за *п̄иле* и *г̄ърне*). Вториот (Ј. Груев) е автор на често издаваниот учебник "Основа за българска граматика" (1858), којшто ќе изврши големо влијание и врз нашите луѓе на перото (најмногу врз Гр. Прличев).

Штом именките од ср. р. со *n*-основа свршуваат во стсл. јазик на назалот ѧ (врѣмѧ, имѧ, брѣмѧ, племѧ , писмѧ и др.), а кратката повратна заменка гласи сѧ, такви треба да бидат графиските ликови на тие зборови и во бугарскиот правопис од времето на Рајко Жинзифов и др. Но во случајов тоа било невозможно, зашто буквата ѧ веќе не се употребувала во руското граѓанско писмо. Што се острило тогаш? Просто, на преземената руска буква *я* бугарските луѓе на перото – меѓу кои имало, посебно во четириесеттите години на XIX в., и такви што мислеле дека црковнословенскиот јазик во руската редакција е всушност стариот словенски јазик – ѝ натовариле уште една функција: имено, да има и гласовна вредност [е] во посочените графии. Впрочем, имале за тоа и извесна основа. Зборовите со етимолошко ѧ секогаш во рускиот јазик имаат отворен вокал *а*, којшто стои пред мека согласка *(мясо, рядъ, п̄ят̄ь, свят̄ыЇ, имя)*. Но, додека во рускиот јазик и писмо има соодветство меѓу глас и буква (Русите ги загубиле во својот јазик назалите уште пред појавата на старата словенска писменост), во правописот на Геров и др. такво соодветство нема: се пишува *я* во *имя*, но се изговара *е*: [име].

Како што веќе рековме, не биле сите готови да пишуваат *я* а да изговараат *е*. Затоа сета оваа мешаница: еден ист човек, изговарајќи [име] и [време], пишува во еден и ист текст и *имя* и *име*, и *время* и *време.* Жинзифов настојува да пишува я на местото од малиот јус (употребуван во црковнословенското писмо) во посочените именки, па и во кратката заменка повратна *се*, но не и во зборовите во кои во стариот наш јазик се содржел малиот назал во медијална позиција. Јас во неговите текстови не најдов да пишува *рядъ, п̄ят̄ь, п̄ог̄лядъ,*

туку само *редъ, йеть, йогледъ,* наспроти укажувањата на Н. Геров дека на местото од етимолошкото ѧ треба, од практични причини, да не се користи таа буква, ами буквата *я* од руската граѓанска кирилица. Вистина, се пренесуваат графиите *святыЎ, йосвящавамъ,* но тоа е манир: изговорот е [свети, посвештавам] или, до колку се настојува на црковнословенски изговор, [свјатиј].

Но, и тој стремеж на Жинзифова да пишува *я* во финална позиција кај именките од ср. р. од типот *име, време* – и во тоа сега ќе се увериме – секојпат не се реализирал. Дури и во еден и ист негов текст (вистина, печатен) срекаваме ликови на тие именки и со буквата *я* и со буквата *е*.

Ги прегледав овие текстови на Р. Жинзифов: 1. песните (21) и расказот "Прошедба", објавени во сп. "Братски труд" (располагаме со фотокопии) и 2. два препева: "Слово о полку Игорове" и Шевченковата "Ратакиња" (обата во познатото издание на Гане Тодоровски од 1968 г.). Приредувачот, придржувајќи се кон полвековната наша "традиција" на погрешно читање на *я* на местото од малиот јус (постои и назив "црковно *я*" меѓу луѓето на перото во бугарската средина во XIX век) ги предава графиите со *я* со *ја*: *сја*, *времја*, *имја* а пак графиите со *е*: *се, време, име* ги остава, се разбира, неизменети.

Еве каков е соодносот на графиите со *я* и со *е* во посочените зборови во споменатите текстови на Жинзифов. (Броевите до графиите означуваат колку пати дадена графија се среќава во текстовите).

1. Во песните објавени во сп. "Братски труд":
*ся* 65: *се* 7; *бремя* 1: *бреме* 1; *время* 3: *време* 7; *имя* 2: *име* 1.
2. Во расказот "Прошедба":
*ся* 119: *се* 1; *бремя* 1: *бреме* 0; *время* 16: *време* 1; *имя* 1 : *име* 0.
Значи, во 1. и 2. имаме изразита превласт на графиите со *я*.
3. Во препевот на "Слово о полку Игореве":
*ся* 29 : *се* 3 : *с'* 1; *время* 0 : *време* 1; *знамя* 0 : *знаме* 1; *йлемя* 1 : *йлеме* 1.
Жинзифов овде ги напушта графиите со *я*, само сè уште, по манир, обично пишува *ся* (соодносот е, видовме, 29:3 во полза на ся).
4. Во текстот на Шевченковата "Ратакиња":
*ся* 1: *се* 42; *время* 0 : *време* 1; *имя* 0 : *име* 1.

Овде и графијата *ся* ја снемало (соодносот е 42 : 1 во полза на *се*).

И други наши луѓе на перото имаат двојни графии на споменатите зборови. Во тоа ќе се увериме читајќи нивни текстови (песни, дописки и др.) во бугарскиот печат од шестата и седмата деценија на минатиот (XIX) век. Увидувале, секако, колку е тешко буквата *я* со гласовна вредност [ја] (сп. история, мая или [а] пред мека согласка (сп. кукя) да се користи и во случаи кога е очевидно дека се работи за вокалот *е* во зборовите што овде често ги приведуваме (*време, име* и др.). Затоа и го отфрлале таквото пишување.

Да заклучиме.

1. Графиите *время, имя, знамя, йлемя, ся* во текстовите на Жинзифов и др. се само графички ликови на нашите зборови *време, име, знаме, йлеме, се.*

2. Следствено, во наши нови изданија од Жинзифов, во цитати од негови стихови тоа треба да го имаме предвид. Предавајќи ги во тие зборови *я* со *е*, поверни ќе сме кон јазикот на Жинзифова и – што е уште посуштествено – него, Жинзифова, им го доближуваме уште повеќе на нашите сегашни и идни генерации, зашто ќе читаат и изговараат:

Деветнајсети век! Какво чудно *време*,
Одвај гинит едно, стигват друго *бреме*.

*Тодор ДИМИТРОВСКИ*

# ПРОСТИТЕ ГЛАГОЛСКИ ВРЕМИЊА ВО КУЛАКИСКОТО ЕВАНГЕЛИЕ И ВО ЕНИЦЕВАРДАРСКИОТ ГОВОР

Системот на простите глаголски времиња (сегашно време, аорист и имперфект) во Кулакиското евангелие покажува големи сличности со соодветните времиња во современиот еницевардарски говор и секако претставува интерес за проследување на развојот на тие глаголски форми.

Во Кулакиското евангелие глаголите во сегашно време се групираат во две групи и тоа *-а* и *-и*. Наставките за образување на сегашното време (*-м, -ш, -∅, -ми, -ти̅, -ат̅*) од современата состојба се разликуваат само по редуцираното финално /е/ во множината. Според тоа конјугацијата на глаголите во сегашно време изгледа вака: *сакам, сакаш, сака, сакаме, сакат̅и, сакат̅* и *(да) кажам, кажиш, кажи, кажими ,кажит̅и, кажат̅*.

Имперфектот во Кулакиското евангелие ги има главно наставките *-ах, -аши, -а(х)ми, -ахт̅и, -аа* или *-их, -иши, -и(х)ми, -ихт̅и, -иа (-аа)*, како и *-ех, -еши, -е(х)ми, -ехт̅и, -еа*. Кај овие форми забележлива е расколебаноста на / *х* / во 1 л. множина за разлика од 2 л. мн. во кое / *х* / цврсто се одржува на своето место. Крајните самогласки во наставките редовно се редуцираат: *знаиши, знаихми, знаихт̅и, идих, идиши, идихми, идихт̅и, лафих, лафиши, лафихми, лафихт̅и, одих, одиши, одихми, одихт̅и* итн.

За аористот во Кулакиското евангелие е карактеристична запазеноста на пет раздели (*-а, -е, -и, -о* и раздел без вокал): *кӑжа́х, исп̅ӑдна́х, чини́х, изг̅уре́х, нӑјдо́х, кладо́хми, мих, зех, чух* итн. Меѓутоа, уште тогаш бил, очигледно, веќе започнат процес на слевање на *о*-разделот во *е*-раздел, што Мазон и Вајан[1] го означуваат како тенденција за нормализација на *о*-разделот во *е*-раздел.

Многубројни се примерите на исти глаголи со наставки на *-ох* и на *-ех*: *дујдох, најдох, најдоми, дујдоа, најдоа* и *дујдех, дујде(х)ме, најде(х)ме, дујдехт̅е, дујдеа; дадох, дадохт̅и* и *дадех, дадехми, дадехт̅и, дадеа; видох, видо(х)ми, видоа* и *видех, виде(х)ми, видехт̅и, видеа* итн. Кај сите глаголи во аорист во Кулакиското евангелие се забележува расколебаноста на *х* во наставката за 1 л. мн. и тенденцијата за негово исчезнување, како ран стадиум на еден процес

---

[1] Mazon A., Vaillant A., *L'évangéliaire de Kulakia*, Paris 1938, str. 193.

кој завршил во современиот еницевардарски говор со целосно исчезнување на *х* од множинските наставки без исклучок.

Во еницевардарскиот говор, во неговата современа форма, исто така се јавуваат само две глаголски групи и тоа *-а* и мешаната *-е/-и-* група. Наставките се исти како и во поголемиот дел македонски говори, а во периферните делови на говорот тие подлежат на редукција во финалните отворени слогови и наставките за 1 и 2 л. мн. во Илициево, Куфалово и Рамна гласат *-мӑ, -шӑ*, а во Корнишор *-ми, -ши*. Со вокалот /ӑ/ пред наставката *-м* во 1 л. едн. овој говор се разликува од посеверните гевгелиски, дојрански и кукушки, во кои тој вокал пред *-м* е /у/ и влегува во иста група со соседните јужни говори (воденски и солунски): *гле́дӑм, гле́дӑш, гле́да, гле́дӑме, гле́дӑше, гле́дӑш; пу́л'ӑм, пу́лиш, пу́ле, пу́лиме, пу́лише, пу́л'аш* итн. Забележливо е дека низ целата парадигма се јавува вокалот /и/ и само во 3 л. едн. се јавува вокалот /е/. Затоа оваа група ја нарекуваме мешана *е-/и-* група.

Во рамките на говорот се јавуваат разлики поради редукцијата на финалните вокали и елизијата. Така во 3 л. едн. во поголемиот дел од говорот глаголите завршуваат на *-е*, во реонот на селата Куфалово, Илициево и Рамна на *-ӑ, (ви́дӑ, ја́дӑ, пу́л'ӑ)* и во селото Корнишор на *-и (ви́ди, ја́ди, пу́ли)*.

Вокалот /и/ во 1 и 2 л. мн. често е подложен на фонетски промени кога се наоѓа во бивокалска секвенца и минува во *ј: да́јше, кро́јше, ќ'о́јме* итн.

Кај имперфектот во еницевардарскиот говор исто така се обопштуваат два вокала: *а* во *а*-групата и *и* во *е-/и* -групата, а тоа *и* во бивокалските секвенци се сведува на *ј: пи́јше, ми́јше, жни́јше, сме́јше* итн. Кај глаголите со основа на консонант често доаѓа до елизија на основниот вокал: *и́мше, не́мше* итн.

Карактеристично за имперфектните форми во овој говор е зачувувањето на *х* во 1 и 2 л. мн. за разлика од аористот. Ваква е состојбата и во соседните говори (гевгелиски, дојрански, воденски, солунски, кукушки и мегленски). Главен фактор за тоа се секако, морфолошките причини за да се избегне хомонимијата со формите на сегашното време. Бидејќи тоа не е случај и со формите за 3 л. мн. таму *х* редовно се губи: *дӑржих, дӑржише, дӑржихне, дӑржихше, дӑржија; па́рӑх, па́рӑше, па́рӑхне, па́рӑхше, па́рӑа* итн.

Во другите делови од говорот со редукција во финалните слогови во наставките се јавуваат вокалите *ӑ* во источниот дел долж реката Вардар (Куфалово, Илициево, Рамна) и *и* во северниот дел (Корнишор).

Помошниот глагол овде гласи: *бех, бе́ше, бе́ше, бе́хме, бе́хше, бе́а* со различни варијанти во разни делови од говорот поради редукцијата, присуство или отсуство на *х*, како и мешањето со старите аорисни форми.

За разлика од состојбата во Кулакиското евангелие сега во говорот се стабилизирани два вокала место три во наставките, а елементот *х* цврсто се задржал во множинските наставки и покрај неговата разнишаност во 1 л. мн. во евангелието.

Кај аористот во еницевардарскиот говор се генерализирани три основни вокали (а, е, и). Глаголите од *а*-група немаат раздели, а глаголите од *е-/и*-група

се делат на три раздели според основниот вокал (а, е, и) и раздел без основен вокал: *викна́х, сидна́х, виде́х, јӑде́х, брӑни́х, куси́х, брах, зех, чух, йих* итн.

Карактеристично за аорисните наставки во овој говор е отсуството на *х* во 1 и 2 л. мн., што е, впрочем, појава присутна и во соседните говори (гевгелиски, дојрански, воденски), во кукушкиот говор неговото присуство е разнишано, за разлика од солунско каде сè уште се држи: *викна́ме, викна́т̄е, г̄риши́ме, г̄риши́т̄е, дујде́ме, дујде́т̄е* итн. Во 3 л. мн. *х* не се јавува во наставките веќе во ниеден пункт.

Во рамките на говорот множинските наставки се опфатени од процесот на редукција на финалните вокали и во источниот дел гласат: *-мӑ, -т̄ӑ, -ӑ* (*п̄иса́мӑ, викна́мӑ* итн.) и *-ми, -т̄и, -ӑ* во северниот дел (*сидна́ми, јӑде́т̄и, г̄риши́ми, чу́ми, чу́т̄и* итн.).

Во однос на состојбата регистрирана во Кулакиското евангелие карактеристично е дефинитивното слевање на глаголите од *о*-разделот во *е*-разделот, со што процесот на тоа слевање започнат во Кулакиското евангелие во современиот говор е целосно завршен. Таква е ситуацијата и во соседниот воденски, дојрански и гевгелиски говор, а се разликува од говорот на Сухо и Висока во Солунско. Исто така и *х* од наставките за множина во говорот е веќе целосно исчезнато. На тој начин, во аористот современиот говор покажува една сосема завршена еволуција на процесите кои во Кулакиското евангелие се, очигледно, сè уште во тек.

Според тоа, може да се заклучи дека во еницевардарскиот говор во однос на состојбата регистрирана во Кулакиското евангелие најмалку промени претрпеле формите на сегашното време, односно нивната еволуција била завршена и денешните разлики се резултат само на различните резултати од редукцијата на финалните самогласки.

Кај имперфектот еволуцијата завршила со стабилизирање на два вокала во парадигмите и задржување на *х* во множинските наставки.

Еволуирањето на аорисните форми завршило со целосно исчезнување на *о*-разделот преку негово слевање во *е*-разделот, како и целосно исчезнување на *х* од наставките за множина, со што аористот се диференцира, покрај другото, од имперфектот.

*Максим КАРАНФИЛОВСКИ*

# НАЗИВИТЕ ЗА "НАРЦИС" ЗАПИШАНИ ВО XIX И XX ВЕК

За дијалектната и стандардна лексика на еден јазик од посебно значење се лексичко-семантичките групи што содржат повеќе од петнаесет лексеми. Една од нив е лексичко-семантичката група НАРЦИСИ, којашто брои дваесет и седум називи во македонскиот литературен и дијалектен јазик. Најголем дел од нив се од несловенско потекло, што може и да се претположи, ако се знае дека се однесуваат на тематската област цвеќиња во ботаничката лексика.

Во ботаничката литература постојат повеќе видови нарциси, најчесто хибриди.[1] Во лингвистичката литература најчесто се споменуваат видовите: Нарциссус poëtikus и Narcissus pseudonarcissus, на чиишто називи ќе се задржиме.

За 'Narcissus poëtikus' во македонските говори и во литературата се регистрирани следниве називи: *бела йуска, бургија, војничко цвеќе, девебој, ѓурѓелово цвеќе, зелимкаде, заръмка, зърема, зирема, зърнакаде, заарем, зеремче, зумбул, ѕвонче, качунка, качаунка, латинче, мензуфар, мергишеле, нарцис, коленеш, йриводеник, ризе, ръзема, чарчичок, шишарка, шшркоцвеќе, шшрково цвеќе, шшрково колено, шшркоиога и шшркоа нога*. За 'Narcissus pseudonarcissus' се регистрирани називите: *шурчанец, чалма, џунџуле* и *саръбуру*.

Во Јужна Европа и во Средоземјето, каде што растат диво и во градина, нарцисите се многу сакани цвеќиња. Стручното име на "нарцисот" се врзува за еден лик од грчката митологија Нарцис, којшто самозаљубен во себеси се самоубил не можејќи да го поседува својот убав лик во водата. Од неговата крв во ливадата изникнал цветот нарцис со црвена трага за една животна вистина.[2] Познато е дека од нарцис во народната медицина се прави лек за рани, смрзнатици и уши и лек за полесно искашлување, а како нарцисово масло се употребувал и како наркотик.[3]

---

[1] Roj Haj, P.M. Singe, *Vrtno cvijeće*, Rijeka 1973, s. 319-321; Furač T., *Cvijeće u vrtu*, Zagreb 1971, k. 2, s.102-103; G. Moggi - L. Giugnolini, *Cvijeće u kući i vrtu*, Zagreb 1983, s. 234-235.

[2] R. Grevs, *Grčki mitovi*, Beograd 1987, s. 249-250.

[3] Туцаков Ј., *Лечење биљем*, Београд 1973, с. 340-431.

Повеќето од називите за нарцис се запишани во 19 век, при крајот на 19 век, кога бугарските учители и ботаничари што учителствувале во различни градови во Македонија, почнуваат да собираат материјали за бугарски ботанички речник и кога почнуваат да се печатат првите учебници по ботаника во Бугарија и Македонија. Во тоа посебно се истакнува активноста на А. Тошев, Д. Апостолов и Г. Трајчев.[4]

При крајот на 19 век се запишани називите: *бела йуска* (Скребатно - Неврокопско) (Билтен 22), *бургия* (Дојран) (Дав., 216), *деве-бој* (Воден) (Дав., 216), *девебој* (Д. Пороj - Демирхисарско) (Билтен, 22), *зиремка* (Крчово - Демирхисарско) (Билтен, 22) *зъре́мка* (Гевгелија) (Дав., 216), *зъръмка* (Кукуш) (Дав., 216), *зрънкадé* (Долни Пороj - Серско), (Дав., 216), *зърнакадé* (Солунско) (Дав., 216), *залимкадé* (Петрич, Серско) (Дав., 216), *качýнка* (Мелнишко) (Дав., 216), БЕР XIII-XIV, т. 2, с. 295), *лаӣинче* (Лешко - Г. Џумајско) (Дав., 216), *мензуфáр* (Мехомија = Разлог) (Дав., 216), *миргишиле/мергишеле* (Еница) (Дав., 216), *ризе* (Банско) (Дав., 216), *ръзéмка* (Гевгелија) (Дав., 216), *чáрчичок* (Бух) (Дав., 216), *шишарка* (Киреч-Ќој - Солунско) (Дав., 216), *щръково, цвекъе* (Крушево, Смилево - Битолско) (Дав., 216) и *щр'ъко-цвекъе* (Прилеп, Ресен) (Дав., 216). Некои од наведените лексеми се запишани и во 20 век: *зăрéм* (Савек - Валовишко) (МДА, К. Пеев), *зеремче* 'вид планинско цвеќе',[5] *качаýнка* (Нерет-Леринско) (М. Киш), *чарчúчок* (Нерет, Крпешина - Леринско) (М. Киш), *шӣрково цвеќе*,[6] *шӣркóцвеќе* (Битола, Ресен) (М. Киш) и *шӣркоцвеќе* (Прилеп, Битола).[7]

Во текот на 20 век се регистрирани следниве називи: *војничко цвеќе*,[8] *ѓурѓеново цвеќе* (Потпелистерски села во Битолско),[9] *зумбул* (Тресино - Воденско) (М. Киш), *ѕвонче* (Скопје) (М. Киш), *коленеш* (Маврово,[10] Вруток) (М. Киш) и *колениш* (Леуново - Гостиварско),[11] *нарцис* (Скопје, Рожен - Санданско) (М. Киш), *йриводеник*,[12] *саръбуру* (Сухо - Солунско),[13] *ӣурчанец* (Гостиварско),[10] *чалма* (Дебарско, Река),[10] *цунцуле* (повеќе македонски говори),[10] *шӣрково колено* (Цапари, Кажани, Г. Српци - Битолско)[14] како и *шӣркóноѓа, шӣркоá ноѓа* (Охридско).[14]

---

[4] В. повеќе во Уводот на монографијата од Б. Давидов и А. Јавашов, *Маӣеријали за бълѓарски боӣаничен речникъ*, Софија 1939.

[5] *Речник на македонскаӣа народна йоезија*, II, Скопје 1987, с. 452.

[6] Симоновић Др. *Боӣанички речник научних и народних имена биљака*, Београд 1959, с. 313.

[7] Matičetov M., Bedenice, *Traditiones*, 5-6 Ljubljana 1976-1977 , s. 295, Јаневски С., *Ковчеѓ*, Скопје 1976, с. 109.

[8] Јаневски С., *оӣ. циӣ.*, с. 109.

[9] Matičetov M., *оӣ. циӣ.*, с. 293.

[10] Поповски А., *Македонскиоӣ ѓовор во ѓосӣиварскиоӣ крај*, Гостивар 1970, с. 115.

[11] Matičetov M., *оӣ. циӣ.*, с. 295; Јаневски С., *оӣ. циӣ.*, с. 109.

[12] Matičetov M., *оӣ. циӣ.*, с. 294; Јаневски С., *оӣ. циӣ.*, с. 109.

[13] Malecki M., Dwie gwari macedonskie (Suche i Wisoka w Solunskiem), cz. II: Slownik, Kraków 1936, с. 100.

[14] Matičetov M., *оӣ. циӣ.*, с. 295.

Веројатно во македонските дијалекти има уште називи на цветот нарцис, зашто овој цвет не е вклучен во тематскиот квестионар на проектот Македонски дијалектен атлас.

Називот *бела ӣуска* од Скребатно (Неврокопско) нема аналогни називи во ботаничката лексика. Моде како метафоричен да се асоцира со дијалектниот назив на мочниот меур кај животно *ӣуска* (Лештен - Гоцеделчевско).[15]

И називот *бурӣија* од Дојран би можел да се третира како метафоричен и да се поврзува со балканскиот турцизам *бурӣија* ´сврдел´ (Скок I, 230; Тур. - рус. словарь, с. 135).

За називот *девебој* од Воден и Д. Пороj (Демирхисарско) може да се претположи дека е позајмен од турскиот јазик. Во турскиот јазик се регистрирани неколку аналогни називи од ботаничката терминологија: *devedikeni*, ´Cirsium arvense´, *deveelmasi*, ´Eryngium´, *devekulaği*, ´Sanikula´, *devetabani*, ´Tussilago farfara´, *'deveğözü'* ´вид јадро слатко грозје´, *devedişi* ´крупнозрнест´, *deveboynu* ´труба´, *boya kökü* ´Rubia tinktorum´, *boyan, boyan kökü* ´Glycyrrhiza´, *boynuzotu* ´Helleborus´ i *boyotu* ´Carum carvi´(Тур.-рус. словарь, с. 129, 224, 225).

Називот *заремка* како заемка од турскиот јазик во македонските говори се адаптирал во неколку разновидности: *зиремка, зърéмка, зърӑмка, зрънкадé, зърнакадé, залимкадé, зӑрéм* и *зеремче.*[16] Лексемата *заремка* е позајмена од турскиот јазик (тур. дијал. *zerenkade*, zerrin kadeh, zerrin "жолт нарцис", перс. zerrîn ´златен´, ар. *guadäh* ´пехар´) (Скок III, 648-649; Тур.-рус. словарь, с. 945; БЕР VIII, т. 1, с. 607, 609, 594). Позајмен е уште во неколку балкански јазици: грчкиот (грч. ζερνεκαδες), романскиот (*zarna cadea*), српскиот (*зеленкада, зелена када, зерекада*) и бугарскиот (*зарамкаде, зарун, залимкаде*).

За називот *качýнка* од Мелнишко и *качаýнка* од Нерет (Леринско) може да се констатира дека има дијалектно значење во однос на примарното: Crocus, Galanthus и Colchicum. За називот *качунка* има повеќе етимологии.[17]

Во значење на ´нарцис´ е засведочен и називот *лаӣинче* од Лешко (Горноџумајско). Во македонските и бугарските говори се засведочени повеќе изведенки од основата Латин - во значење на друг цвет 'Tropaeolum majus' (Дав., 298), којшто во Бугарија го донесле католиците; оттука може да се претположи дека и значењето на "нарцис" се толкува на ист начин.[18]

Во значење на "нарцис" е регистриран и називот *мензуфáр* од Мехомија (Разлог), којшто има примарно дијалектно значење на ´качунка (пролетна,

---

[15] Стойчев Т., "Родопски речник", *Бълӣарска диалекӣолоӣия. Проучувания и маӣериали*, V, София 1970, с. 203.

[16] Покрај цитираните називи некои се цитирани и во Дополнението кон речникот на Н. Геров, с. 135, 139 и во Етимолошкиот речник на бугарскиот јазик (БЕР VIII, т. 1, с. 607, 638, 594).

[17] М. Киш, "Називите на КАЧУНКА во македонската дијалектна лексика", *Македонски јазик*, XXXVI - XXXVII, с. 252-255.

[18] М. Киш, "Заемањето како социјален јазичен феномен", *Лиӣераӣурен збор*, XXXIII (1986), к. 3, с. 39-40; сп. срхр. *лаӣинче, лаӣиф(а)*, 'Tropaeolum majus', *лаӣинка* 'Belis perenis' (Сим., 598).

есенска)´. Се претполага дека називот *мензуфа́р* е позајмен од турскиот јазик. Освен во македонскиот дијалектен јазик, *мензуфа́р* се среќава и во бугарскиот јазик.[19]

Во Еници е забележана уште една заемка од турскиот јазик *мирг̄ишиле, мерг̄ишеле*. Во турскиот јазик постојат неколку форми аналогни на овој македонски дијалектен назив, сп. тур. *nergis* ´нарцис´; невен, *nergis zambagi* ´амарилис´, *nergisgiller* ´нарциси´ (Тур.-рус. словарь, с. 675).

За називите *ризе* од Банско и *рьзе́мка* од Гевгелија може да се претположи дека потекнуваат од називот *заремка*, доколку е извршена метатеза како во турцизмот *зерделија* "кајсија" *р'зд'лиа* (Струмичко), сп. срхр. *разделија*.

Називот *ча́рчичок* (Бух - Леринско), и *чарчи́чок* (Нерет, Крпешина - Леринско) е позајмен од турскиот јазик, сп. тур. çuharçiçeği ´јаглика, Primula´ (Тур.-рус. словарь, с. 210).

За називот *шишарка* од Киреч-Ќој (Солунско) може да се претположи дека е метафоричен спрема *шишарка, шишка* (в. РМЈ III, 570; Скок III, 306).

И називот *щрково цвеќе* има метафорична природа. Запишан е како: *щръково цвекъе* (Крушево, Смилево - Битолско), щръко - цвѣкъе (Прилеп, Ресен), *шт̄рково цвеќе* (Сим., 313) и *шт̄рко́ цвеќе* (Битола, Ресен). Во словенечкиот јазик постои аналоген дијалектен назив на ´нарцис´ *škrtovinjek* за којшто М. Матичетов дава објаснување, со коешто се покажува дека називот *шт̄ркоцвеќе* се асоцира со птицата штрк и визуелно и временски.[20] Со птицата штрк се асоцираат и називите *шт̄рково колено* (Цапари, Кажани, Г. Србци - Битолско) и *шт̄рко́ног̄а, шт̄ркоа ног̄а* (Охридско).

Називот *шт̄рково колено* помага при анализата на дијалектниот назив *коленеш* (Маврово, Вруток - Гостиварско), односно *колениш* (Леуново - Гостиварско). Лексемата *коленеш* е изведена од прасловенскиот назив *колено* (Скок II, 129). Аналогни изведенки се среќаваат и во српскохрватскиот јазик кај називите за ´нарцис´, сп. *докољен, докољеница* (Црна Гора), *докољена* (Сим., 314), како и во словенечкиот јазик, сп. *kolence, kolenice, podkolonci.*[20]

Називот *нарцис* Скопје, Рожен - Санданско) има грчко потекло (грч. narkao ´опива´).[21] Се поврзува со името на Нарцис од грчката митологија. Како интернационален назив познат е во речиси сите европски јазици.[22] Може да се спомене дека во новогрчкиот јазик се регистрирани следниве називи на "нарцис" ναρκισσος, μανουσακι, ζαμπακι.[23]

---

[19] М. Киш, op. cit., *Македонски јазик*, XXXVI - XXXVII, с. 261.

[20] Сп. Spomladi se v kraje ob Muri vrnejo "štrki" (štorklje): na svojih tenkih, dolgih nogah postavajo po močvirnatih travnikih in gledajo v tla na preži, kdaj se bo prikazala žaba ali kaj drugega za v lačni kljun. Kmalu po vrnitvi štrkov se tudi že naša rastlina požene navzgor iz niske trave, na dolgi "nogi", z izrazito, štrkovemu kolenu podobno odebelino v pregibu, z belo, upogweno "glavo" (cvetom) (Matičetov M., *op. cit.*, s, 295).

[21] Сим., 313; Gligić V., *Etimološki botasnički rečnik*, Sarajevo 1954, с. 175.

[22] Балашев Л.Л., *Словарь ӣолезных расѿений на двадцаѿи евриӣейских языках*, Москва 1970, с. 138.

[23] А. А. Йоанидис, *Русско-новог̄реческий словарь*, Москва 1960, с. 340.

Од поново време е и називот *војничко цвеќе*, којшто се поврзува со обичајот на војникот да му се дава цвет што ќе го потсетува на родниот крај и ќе го чува од несреќа.

Нарцисот како пролетен цвет што цути околу Ѓурѓовден се берел за ѓурѓовденските адети. Во ѓурѓовденските песни се извикувало *ѓурѓе-ле, ѓурѓе-ле*. Со тоа се објаснува името на нарцис *ѓурѓелово цвеќе* од потпелистерските села во Битолско.[24]

Називот *ӣриводеник* се изведува од општословенски назив *вода (ӣри вода)*, бидејќи нарцисот обично расте на влажни ливади, покрај вода. Аналогно именување среќаваме и во словенечкиот назив на ´нарцис´ *špalúdance*.[25]

За називот *саръбуру* (Сухо - Солунско) е очигледно дека е позајмен од турскиот јазик, каде што се регистрирани десетина ботанички називи со првиот конституент *sari* ´жолт´, но вториот е дискутабилен, сп. тур. *sari karpuz* ´бела лубеница´, *sari fiğ* 'Vicia lutea', *sari menekşe* 'Viola lutea', *sari kilüfer* ´жолта водна лилија´, *sarçam* 'Pinus silvestris', *sari sabir* ´алоја´, *burgu* ´свртдел´, *burmak* ´врти, вие´, *buru* ´остри болки, колики´ и дијал. *бурḡија* ´нарцис´ (Тур.-рус. словарь, 752, 753, 135).

Називот *ѕвонче* (Скопје) 'Narcissus pseudonarcissus' метафорично се асоцира *ѕвоно, ѕвонче* (стсл. **ѕвонъ**).

Едно од дијалектните значења на називот *зумбул* е и значењето ´нарцис´ во Тресино (Воденско). Називот *зумбул* има основно значење на 'Hyacintus orientalis' (РМЈ I, 268); позајмен е од турскиот јазик (тур. *sümbül*, перс. *sunbül*).

Во значење на ´жолт нарцис, N. pseudonarcissus´ е регистриран и називот *ӣурчанец* (Гостиварско), дериват од ооснова *ӣурк-, Турчин-* . Номинациски називот *ӣурчанец* упатува на потеклото на цветот или на посредникот од Исток, Турција, што го донесол овој хибриден нарцис во Гостиварско. Во македонската ботаничка лексика се среќаваат повеќе деривати со оваа основа, како *ӣурчинец, ӣурчинче, ӣурчинка, ӣурченцик, ӣурчин*.[26]

А. Поповски го спомнува и називот *чалма* (Река, Дебарско) во истото значење. Како таков називот *чалма* е метафоричен во однос на *чалма* од терминологијата на носија кај Муслиманите, сп. тур. *çalma, çalmak* ´обвитка´ (Скок I, 291-292). Називот *чалма* се среќава во ботаничките називи и во бугарскиот и српскохрватскиот јазик (буг. *чалмичка*, 'Tagetes erecta; Zinnia' (Дав., 539), *чалмашица* ´чешљика´ (Скок I, 291), сп. мак. дијал. *чауми* 'Chrysanthemum leucanthemum' (Дав., 134).[27]

---

[24] Matičetov M., *оӣ. циӣ.*, с. 293.

[25] Matičetov M., *оӣ. циӣ.*, с. 294.

[26] Киш М., "Називите на КАЧУНКА во македонската дијалектна лексика", *Македонски јазик* XXXVI-XXXVII, с. 259, сп. срхр. *ӣурчин-цвеӣ* ´нарцис´.

[27] Киш М., "Македонски називи од лексичко-семантичката група боливачи и хризантеми", *Македонски јазик*, XXX, с. 218.

Називот *цунцуле* е регистриран во значење на ´жолт нарцис´, N. pseudonarcissus' (РМЈ III, 557).[28] Дијалектно е запишан во уште три значења: 'Tagetes patula' (Дав. , 289).[29], ´невен, Calendula officinalis' (Дав., 121) и 'Ramnus cathartica' (БЕР т. 1,с. 371). Називот *цунцуле* е заемка од аромансkиот или албанскиот јазик (аром. ğiunğiúla ´нарцис´, алб. *zhunzhúle* ´каранфил´).[30]

Може да се констатира дека во македонскиот литературен и дијалектен јазик за цветот ´нарцис´ досега се регистрирани 27 ботанички називи, од коишто 17 се несловенски, а 10 словенски. Од аспект на балканската лингвистичка коегзистенција може да се забележи дека најголем дел од нив се засведочени само во македонскиот јазик. Со поширок балкански ареал се јавуваат *нарцис* и *заремка*. Аналогни номинации на нарцис со потесен ареал се засведочени во македонскиот, српскохрватскиот и словенечкиот јазик (*коленеш, шӣрково колено, ӣурчанец, шӣркоцвеќе*). Со досегашната анализа се опфатени повеќе периферните македонски говори.

Од аспект на заемањето од несловенските јазици може да се заклучи дека најголем број од несловенските називи за ´нарцис´ во македонските говори се позајмени од турскиот јазик (*бурӣија, девебој, заремка, зумбул, лаӣинче, мензуфар, мирӣишиле, ризе, саръбуру, ӣурчанец, чарчичок, чалма*).

*Маријана КИШ*

## СКРАТЕНИЦИ

БЕР - *Българскu eӣимолоӣичен речник* (В. Георгиев), т. 1, София 1971.

Билтен - Б. Мокров, "Опис на македонската флора и фауна", *Билӣен на Одбороӣ на македонскаӣа ӣерминолоӣија*, IV, 4, МАНУ, Скопје 1974

Дав. - Б. Давидов, А. Явашов, *Маӣериали за българскu боӣаничен речник*, София 1939.

РМЈ - *Речник на македонскиоӣ јазик*, Скопје 1961-1965.

Сим. - Симоновић Д., *Боӣанички речник научних и народних имена биљака*, Београд 1959.

Скок - Skok P., *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, I-III, Zagreb 1971-1973.

---

[28] Поповски А., *оӣ. циӣ.*, с. 115; Јаневски С., *оӣ. циӣ.*, с. 109

[29] Ова значење е забележано и во Дополнението кон речникот на Н. Геров, с. 94.

[30] в. БЕР т. 1, с. 371; Т. Papahagi, *Diktionarul dialektului aromîn general și etimologic,* București 1963, с. 371

# ОДНОСОТ НА ГРИГОР ПРЛИЧЕВ СПРЕМА ЛОКАЛНИОТ ГОВОР И ПИСМЕНИОТ ЈАЗИК

Изучувањето на нашата јазична ситуација во XIX век нè доближува сè повеќе до откривањето на различните пројави во стремежот да се отклонат локалистичките пречки пред потребата да се усвои една општа писмена јазична форма. Треба поради тоа да се очекува дека наскоро тој процес ќе може да биде прикажан на задоволителен синтетички начин. Обединувачката улога на црковнословенската традиција и на современите форми на словенските писмени јазици во кирилската сфера, во смисла на она што се именува наддијалектна врска, е и во досегашните осврти добро истакната.

Учеството на Григор Прличев во тој процес буди голем интерес, посебно поради тоа што сме во можност да правиме споредба меѓу негови текстови на охридски говор, импрегнирани со изразити локализми, и други, објавени на времето или зачувани во ракопис, во кои се отсликуваат неговите барања во однос на обликот на еден општ писмен јазик, со сите придружни колебања како во погледите, така и во практиката, сообразно и со жанрот во кој се вклучува дадениот текст.

Тоа што ние имаме намера сега да го изнесеме значи само набележување на некои факти и појави, за кои допрва, со внимателно и подробно испитување, треба да се стекне целосен увид. Притоа ја користиме среќната околност што имаме можност еден бележит текст на Прличев да го следиме по две верзии – една "локална", а друга "книжно" маркирана. Споредувањето ни го открива јасно, како во фокус, настојувањето за реславизација на нашиот писмен јазик во минатиот век. Се работи за познатиот говор на Прличев, одржан на годишниот акт на училиштето во Охрид на 12 јуни 1866 година. Како звучел тој говор пред граѓанството во Охрид знаеме по ракопис од заоставнината на Прличев.[1] А другата верзија ни е достапна од страниците на цариградскиот весник "Времја" ("Врѣмя"), каде што говорот бил објавен само два месеца подоцна.[2]

---

[1] Б. Конески, "Еден говор на Григор Прличев од 1866 година", *Македонски јазик*, XVII 1966, 206-215.

[2] Врѣмя, г. III, бр. 1, 2 и 3 од 6, 20 и 27 август 1866. Во насловот стои: Чувайся себе си. Над насловот е даден податокот дека тоа е "СЛОВО, произнесено во Охридско-то еллинско училище от учитель-тъ Г. Григорія Парличева".

При сè што имаме иста порака, двете верзии се разликуваат по некои работи и во содржината. Разликите во однос на јазикот се изразити, и ние на нив мислиме и да го задржиме овде своето внимание. Сепак треба да се каже нешто прво, макар и патем, и за некои интервениции во содржината на текстот.

Прличев требало да поведе сметка за смената на адресатот. Затоа, кога се решил да го објави својот текст во весник, за поширока публика, тој се постарал да изостави некои места што премногу живо би го прикажувале непосредниот контакт на говорникот со неговите слушатели во училната во Охрид. Така било жртвувано инаку импресивното негово обраќање до присутните граѓани во почетокот на говорот. Со оглед на нивото, требало да се изостават и некои примери во неговата аргументација, што би можеле да звучат премногу елементарно за луѓе што читаат весник. И во врска со задолжителниот протокол, тој почувствувал потреба да направи измена. Во Охрид му укажува чест не само на султанот, ами и на пашата, когошто веќе немало нужда да го споменува за читателите на "Времја". Биле изоставени и оние неколку реченици, во кои Прличев ги фали стаменоста и човечноста на Турците. Не би можеле сега да се задржуваме и на други ситни промени, со додавање или испуштање на одделни зборови и изрази. За еден пример, ќе споменеме дека ја изоставил онаа реченица во која во училиштето рекол дека Европејците "нè имеет нам токмо со дивите". Му се видело пресилено. Затоа пак на друго место, во многу важно дополнение, ги подлага на остра осуда охриѓаните што не ги бранат своите учители, кога владиката ги обвинува како "хасии на верата и на цара".

Најважна содржинска разлика меѓу двете верзии се однесува на употребата на мајчиниот јазик во просветата. Во говорот одржан во Охрид тоа важно прашање е засегнато како патем. Прличев само потсетил дека "сфите милети си учат мајкин јазик" и дека "дадино млеко не ранит како мајкино". Во верзијата објавена во "Времја", тој настапува остро и решително, укажувајќи на штетата што произлегува од употребата на грчкиот јазик во наставата, како и во богослужбата. Тој го прекорува граѓанинот со вакви зборови: "а ти ми учиш елиника и ништо не разберѕаш ни у црква ни у училиште...". Само на "мајкин" јазик може за кратко време да се стекне потребно образование. Полесно е, вели, да се научат десет европски јазици отколку елинскиот. Тој би можел во текот на само четири години да ги научи децата на три европски јазика, та да можат да се дружат со учени луѓе и да водат и куќа и дуќан и мааза. Дури и Грците, кога сакаат да си го образуваат детето, го праќаат во Европа. А каква полза од елинскиот со оние празни приказни за пијани богови и за старите грчки јунаци! Како "урнек" Прличев ја посочува и Бугарија, каде што со отворањето на училишта на народен јазик брзо се раширила просветата. Ако не се постапи така и во Охрид, ќе треба да поминат, според неговиот израз, "векове неброени" дури да се види "бело видело".

Секако сето ова го имал на ум Прличев да им го каже в лице на своите сограѓани, а можеби веќе и го запишал во својот концепт, но судејќи по

зачуваниот текст на неговиот говор, одржан во охридското училиште, сепак се воздржал. Најверојатно дека тој се решил да не ги повреди со таков отворен настап чувствата на гркоманите во Охрид, на оние што грчкото го сметале за "поихтибарлија", учејќи ги и своите деца на истиот "фодулок", како што се изразува во својот текст во весникот. Во Охрид, впрочем сè уште како елински даскал, тој и клучниот збор во својата беседа ("чувај се") го повторува повеќепати и на грчки јазик, приведувајќи само на грчки и една максима од Библијата, како да сака со тоа поавторитетно да настапи пред својата публика.

Толку ќе биде за нашата цел доволно во врска со содржината на текстот на Прличев, дојден до нас како што знаеме, во два јазично различни записа, различни веќе и по писмото, зашто "дијалектниот" запис е направен со грчка азбука, а "книжниот" со кирилица. Прличев го владеел маестрално родниот говор и можеме да речеме дека неговата беседа претставува образец на извонредна речитост, еден текст во кој дијалектот се излеал во кохерентна писмена форма, во која звукот се бара со смислата во мелодиозна целост. "Книжната" верзија, правена на писмен јазик во текот на неговото создавање, а тоа значи и со ред неустановени, уште флуидни составки, не нè понесува со еднаква реторска крилатост. Но од друга страна се знаат границите што ги поставува дијалектот и се знае потребата да се излезе на поширок простор од тој убав кафез.

До своите сограѓани Прличев се обраќа така што да не се забележи дека по нешто упадливо се дели од својата средина во зборот, освен по неговата силина и уверливост. Во тој поглед неговиот запис со грчка азбука ни предлага на сите рамништа богата информација за охридскиот градски идиом во 60-те години на минатиот век. Во лексиката, при спонтаната употреба на ред грцизми, турцизми и локализми многу внимателно се вклучуваат зборови од словенскиот книжен слој. Тие се притоа до таа мера мотивирани во значењето, што не можеле да претставуваат тешкотија за разбирање и од страна на необразовани луѓе *(учение, собрание, сфетеното писание)*. Ретко ќе се јават случаи како *познателнос, покровителстфото,* па и тогаш разбирањето е на свој начин обезбедено од целиот контекст. Спротивно на тоа, во печатената верзија се следи еден сестран стремеж кон реславизација на писмениот јазик, посебно упадлив токму на лексичкиот план, за што ќе стане збор понатаму.

Употребата на грчката азбука како сè уште автоматски да се сврзувала кај Прличев со регионалната стихија. Дополнителен мотив можел да се наоѓа и во тоа што сепак записот можеле некои луѓе и да го читаат, па и да го препишуваат за себе, во средина во која уште малцина ја знаеле кирилицата.[3] Неудобностите од употребата на грчкото писмо за словенскиот јазик се добро познати уште од времето на Црноризец Храбар. Многу помалку се

[3] За 1844 година В. Григорович соопштува во својот познат "Очерк" дека во Охрид не сретнал човек што би знаел да ги чита барем големите кирилски букви. Во 60-те години ситуацијата во тој поглед била секако подобрена, но уште не коренито изменета.

забележувале и некои погодности, на што укажувам на друго место.[4] Кога на местото на вокалното ***р*** се бележи αρ, се добива информација дека вокалниот призвук доаѓа редовно пред *р*, што не би можело да се заклучи од бележењето во кирилската традиција. Таа предиктибилност оди во прилог на една интерпретација во смисла на монофонематска функција на групата *шва + р*. И пишувањето на Прличев го открива прогресивното обезвучување на *в* во говорот (*сфадбата, тфој* и сл.), како и преминувањето на звучните консонанти во безвучни на крајот. Во кирилскиот текст, се разбира, не се допушта ни едното ни другото. Во него, на пример, се бележи *Охридъ*, а не *Охрит*, како што стои во грчкиот запис. Кога ќе се има предвид потребата од модернизација на традиционалниот кирилски, црковнословенски, правопис, пишувањето со грчка азбука придонесувало да се сфати полесно што било излишно во буквите и диграфите, да не говориме за безгласните букви на крајот на зборот.

Јазичното споредување меѓу двете верзии не може да се спроведе без претходно да се постави прашањето за можната интервенција на редакцијата на весникот во тој поглед врз текстот на Прличев. Прецизно тоа може да го открие само една внимателна анализа, а нам сега не ни е потребно нешто повеќе од општ увид. Таквата интервенција не може да се исклучи, како што не треба да се заборават ни навиците, па ни пропустите на печатарите. Графиите како *ся*, *меня* за заменките секако се должат на еден правописен манир во бугарскиот печат на времето. И во самиот печатен текст е допуштено наместа *се*, а редовно во клучното *чувайсе*. Прличев пишува *се* и во други свои кирилски текстови, на пример во својот превод на "Сердарот".[5] Не ми се верува дека самиот Прличев би го заменил *плат͞ам* со *плата*, по простата причина што второво е селска форма во охридскиот дијалект, па еден жител на Варош тешко би се решил да ѝ даде предност. Мимо авторот можело да се провлече и азъ (редовно: ясъ) и со редупликација, еднаш предлогот *сосъ*. Изненадува и *от тѣхъ* место *от ним*, како и карактеристичната бугарска множина *книжа* за *книжје*. Редакцијата можела да го замени *сфите* со *сички-тѣ*, но во тоа не сме сигурни, бидејќи *сичките* лесно се вклучувало како одлика на говорот на некои слоеви во некои наши градишта. Сѐ на сѐ, склони сме да прифатиме дека интервенцијата на уредникот била сосем лежерна. Инаку тешко би се задржало, дури и во насловот, *чувай (се)*, лексема со сосем различно значење во бугарскиот и македонскиот. И распределбата на локализмите, со кои сепак е прошарен негде-годе и печатениот текст, сведочи во полза на претпоставката дека немало поголемо учество на редакцијата. Во печатениот текст е употребено, на пример, *опервитъ* на место што го нема во охридската беседа. Прличев обично се служи со формите од глаголот *отепа*. Редакцијата можеби не би го оставила ни *отепалъ*, а камоли *опралъ*, да се зафатила самата со основна лексичка ревизија на текстот.

[4] B. Koneski "Mowa słowiańska - pismo greckie", *Problemi opisu gramatycznego języków słowiańskih*, Warszawa, 1991,95-96.

[5] Г. С. Прличев, *Сердарот*, Соопштува К. Ќамилов, Скопје 1952.

Следува да заклучиме дека за промените во својот текст е заслужен пред сè самиот Прличев. Тој заклучок е важен, зашто ни открива не само колку бил активен тој, и со какво знаење, во дадениот момент во реславизацијата на писмениот јазик, ами многу нешто и за начинот на кој се соднесувале во тој момент во неговата писмена практика локалниот и наддијалектниот фактор.

Очевидно, Прличев си давал сметка дека треба да отклони некои локализми во изговорот. Тој не можел да го брани *целезошо* пред *железо-шо*, ниту *сшàрна* пред *сшрана*. Напуштил цела серија ликови со загубено интервокално *в*, па место *ѓлааша, чоек* пишува *ѓлава-ша, човѣкъ* (дури и *человѣкъ*). Ваквата реституција на *в* го довела во некои случаи до отстапување и во морфологијата. Сакајќи да ја избегне во писмениот јазик множинската наставка *-ој*, тој го прифатил *-ове (зборове)*. Сепак, ваквите отстапки имале за него граница. Додека во минатото време се определува за наставките *-х, -хме* (место *-ф, -фме*), во презентот тој го задржува *-м, -ш* и толку карактеристичното за охридскиот и други западномакедонски говори *-еш* во 3 л. множина. Сè што допуштил е, место обичното *-ееш* во беседата, да го исфорсира попроsирното *- аеш* (без вокалска асимилација). Тоа, како и фактот што понекаде во *-е, -и* - група ја избрал наставката *-аш* го доближува до решението на Партениј Зографски и Кузман Шапкарев, без да бараме од него строга доследност. Овој избор не треба да се превиди, зашто со него се инсистира од повеќе страни врз една македонска особеност. Инаку ни е добро познато колку Прличев го ценел својот роден дијалект и како знаел енергично да го брани пред некои неумерени напади.[6] Него немаме основа да го делиме од оние наши книжевни и просветни работници што на времето, и особено во 60-те години, не можеле да замислат употреба во Македонија на писмен јазик без учество на македонски одлики. Дури може да се помислува дека и во тензијата што се јавувала меѓу локалниот фактор и наддијалектното поврзување, сè до обиди за налагање, треба да се бара корен на неговата подоцна формулирана идеја за создавање на еден општословенски литературен јазик.

Прличев ја ограничува употребата на локализмите и меѓу сврзничките и модалните зборови. Иако не на секое место, тој го заменува *шуку* со *а*, *али* со *или*. Ја чисти синтаксата од службените елементи од грчко и турско потекло, пак без крајна доследност. За *оши, ошу* ги дава замените *що, щошо, защошо, развѣ, че*; за *ама, зере - обаче, ирочее, но, а че, йонеже, защо, защошо*. Во списокот на заменетите грцизми и турцизми на крајот на овој прилог е прикажана ситуацијата и со другите сврзнички и модални зборови од споменатото потекло што се среќаваат во неговиот текст.

Прличев настојува да се ослободи и од полнозначните локализми, понекогаш и од пошироко познати македонизми. Замените што ги прави се

[6] Б. Конески, "Кон македонската преродба. Македонските учебници од 19 век". *За македонскиот литературен јазик*, Скопје, 1981, 295.

прикажани во овој список на вопросните зборoформи: *бацфиме – цѣливаме, билката – цѣрътъ, борајт – боравитъ, (считаватъ), госпоаре – господине, госпоари – господа, велиме – изречиме, диханиа – тварь, диканиј – животинки, единакъ – единакъ (единственъ), збор – рѣчь* (не доследно), *јарите – раните, личит – е красна, мошне – многу, најоѕади – наконецъ, патеет – пострадаетъ, потем – потемъ (подиръ), руби – руби (дрѣхи), сјàхфит – издишуватъ, спечали – придобилъ, – спечалифме – придобиватъ* (но и без замена: *печалитъ, печалеетъ, туриш – пролеешъ, чумо ми е – що ми е потрѣбенъ*. Навредливиот назив *шоп* Прличев го објаснил со *глупавъ, необразованъ*. Погрдната ознака за поповите и калуѓерите - *цьрнокапци*, карактеристична за времето, Прличев ја пласирал, по македонскиот изговор, само во печатената верзија. Го оставил *труп* во значење, ´човечко тело´.

Кога *муренки* го наоѓаме заменето со пошироко познатиот македонизам *цьрницы*, добиваме пак потврда дека една таква замена потекнува од самиот Прличев, а не од редакцијата. Тоа можеме да го заклучиме и при замената на турското *инсан* со македонската форма *люгіе*. Впрочем, истото го сугерираат и случаите кога некои изразити локализми како *опрал* (= *отепал, убил*) се задржани и во печатениот текст. Порано веќе споменавме дека на едно место во него е дури употребено *опервитъ*, иако го нема во ракописот на беседата. Поради нешто Прличев пројавувал наклонетост спрема некои лексички локализми. Тој го задржал и *вопери (вампири)*. Замената *сфадбата* – бракъ-ть значи дури форсирање на еден изразит локализам место општо познат збор. Истото се случило и при замената *обесиш* (на рамо) – *клаишъ*. Во обете верзии се јавува *љукеникот* (веројатно *'рбетот*; прецизна информација за значењето немаме).

Во беседата редовно се употребува *госпот, господоф*, што е упадлива особеност на нашиот народен јазик. Во печатната верзија тие зборови се заменети со *Богъ, Божій*. Уште еден црковнословенизам е внесен со тоа што се извршила замена на придавката во составот *Сфетеното писание – Священното писаніе*.

Необичното *чара* Прличев го заменил со *зараза*. Тоа е замена со збор со пошироко значење, зашто етимонот на *чара* со голема веројатност можеме да го сврземе со некогашното *чарати*. Посебно е интересно тоа што глаголот *гази* е во обете верзии употребен во вакви состави: *во куќите нихни да не газите* (т.е. да не ги посетувате); *газнал домати* (т.е. те посетил, ти дошол, стапнал дома). Ова нè води поблиску до откривањето на етимологијата на *погазеи* мн. од Зборникот на Миладиновци, забележано во Кукуш како име за невестинските сватови дојдени веднаш по венчавката на ручек во куќата на зетот. Прличев го задржал и *рулче – рульче* ´дете повојниче´, како и *јàк (-от)* ´офкање, издишка, јачење´ и, речиси редовно, глаголот *пулит(се)* ´гледа(се)´. Затоа изненадува *псиои за сеној* (= сеништа). Се чини дека тој притоа графички

ја пресликал грчката множина *psýchos*, а изговарал заправо *йсии*. Останува при вакви замени како впечаток дека Прличев, ако само му бил познат некој збор во употреба и од други места, надвор од Охрид, понекогаш заклучувал дека тој е широко распространет па и да не бил таков случајот.

Како локализам во охридскиот говор бил во употреба грцизмот *йлака*. Прличев го заменил со широко познатото *йлоча*, кое, по сè се чини, е само одамна адаптирана форма на истиот грчки збор (*о* дошло место краткото *а, ч* се пренесло од демунитивите: *йлочица, йлочка*).

За своите образовани читатели Прличев го поправил локалниот изговор или облик во овие туѓи зборови: *хулера – холера, Хинй – Хиндія, кумандари – командири*. Инаку, од европеизмите во говорот биле обични и: *акроазе* (*кроазе* во печатената верзија), *визийа, нулла* (само во ракописот), *миллиунари – милліонари*. Веројатно со грчко посредство од италијанскиот дошло *сйицар* (= аптекар). Тој збор, како и *сйицарија* (= аптека; итал. specieria), беше уште во жива употреба и во прилепскиот говор меѓу двете светски војни. Прличев го потврдува *бриѓа* (италијанизам) во охридскиот говор во своето време. По грчката морфологија во ракописот се повело: *ой Европи, во Европи* (покрај *во Европа*). Во печатената верзија само *Европа, Европјанин, Европјани* е преиначено во печатената верзија во *Европейц-йъ, Европейци*. Турско посредство гледаме во *мааза* (= магацин, складиште, дуќан), употребено само во печатениот текст.

Списоците што следат даваат претстава за вистинското изобилие на грцизми и турцизми во охридскиот градски говор во минатиот век. Печатениот текст го покажува јасно стремежот за реславизација на лексиката на писмениот јазик во текот на неговото создавање. Сепак Прличев и во таа верзија на повеќе места ги задржал грцизмите и турцизмите. Останале места во текстот на кои таквите елементи се јавуваат со поголема густина. Можеби тука попуштило вниманието на Прличев додека го препишувал текстот со кирилица. Турцизми се среќаваат дури и во наново додадени места, по кои печатениот текст се разликува од ракописната верзија (*сефа, ихйибарлія*). Од друга страна, во деловите што ги има во ракописот, а не во печатената верзија, освен некои повторени турцизми, се среќаваат и овие: *адей, аман, айансас, айтмациа, билем, куртулисфий, йерзилок, йерџуман, хем, џуай*. Во такви испуштени места се среќаваат во ракописната верзија и грцизмите: *даскаллок, йаксој*. Сега не сме во можност да кажеме, а можеби е и прерано да се суди за тоа, дали и до колку веќе и некоја посебна стилска намера доаѓала до израз при таквиот избор. Во нашиот преглед нема да бидат вклучени оние грцизми и турцизми што останале во основниот лексички фонд на македонскиот литературен јазик.

## Прилози за речникот

Се приведуваат зборoформи на црковнословенизмите (славизмите), грцизмите и турцизмите.

**1. Црковнословенизми (славизми) во ракописниот текст**

За елементите што во самиот говор можеле од страна да се пренесуваат во усната традиција сп. *Б. Конески*, "За некои црковнословенски елементи во усната традиција во Македонија во XIX век", Македонскиот XIX век, Скопје 1986, 91-94. Русизмот *шолку* (= само) дава можност за споредување со употребата на тој збор кај П. Зографски. Во *божевна умшчина* и сл. Прличев применувал внатрешна деривација врз лексеми од народниот говор (сп. во печатениот текст: *Божія, Божественни, мѫдрость*). Така го проширил значењето и на *сфес, сфесша*, спрема кое во печатениот текст се јавува *съвѣсть, съвѣсть-та*. Го приведуваме и *нарош, – народош*, во значење што во говорот се искажувало со грч. *лоос* и тур. *милеш*. Нотиравме: беден, бједен; божевна, божевни; благодарен; благочестието; веселие; гостољубието; грех; достоини, достоени; душевните (болести); злото; искусит (во печатениот текст: испита), искусфит (во печатениот текст: искусвитъ); испитание (= испит во училиште); милостивен; нарот, народот; непотребни; познателнос; покровителстфото; помошник; саздаде; слава; слово; (фторо) судишче; судник; сфедаржител; сфетеното писание; сфети дух; толку (уште еден толку); умшчина, умшчината; учение, учението; штета.

## 2. Незаменети грцизми и турцизми

Во основниот список се приведуваат зборoформите од ракописниот текст што во дадените случаи останале незаменети и во печатениот текст (графиските и другите чисто формални разлики во него не ги земаме притоа предвид). Што се однесува до местата по кои двете верзии се разликуваат, од нив во дополнението се посочени само единиците кои не се забележани на друго место во беседата.

### а. Основен список

*Грцизми:* афоросан; даскаллајсат; дидахиа; ката (ден, недеља); киоти (ки+оти; *ки* е турски сврзник); лексат (се); оти, оту; (на) патрика; прокопсат; рофја; сполај; столисан.

*Турцизми:* аман; борч; гајле; делми; довлетлиа (подовлетлиа); заваллиа; зајрето; зере; зиан; зианлиа; кабил; катил; колтугот; кумаши; маала; мертебе; музевирот; рахатлајса (се); резилок; рушфети; саде; са̀ип; салтанат(от); таксирати; тарафите; ќамил; урнек; фодуллок; хава(та); хајр; хакот; харчит; хатар; хер - (кога, кого, колку, шчо), во печатената верзија: (х)ер - (кога, кого,

колку, що); џелат; шубе. Посебно ќе се задржиме уште на еден израз. Во ракописот било расчитано: Машала, десáја, – за кое во печатениот текст стои Машала, де сана. Тоа би можело да се објасни со: Бравос! Нека ти служи на чест!

*Ракописнаша верзија:* (грцизми и турцизми): адет; арслан(а); атмаџиа; даскал; даскаллајсат; даскаллок; дидахиа; инсафот; јабанџиата; јемиш; куртулисфит; муабетот; (се) параш (во печатениот текст можеби по грешка: ся караше); рахатот; сколиа; таса; таксој; терзилок; терџумен; туфеѕи; фајде; фил, фиља; џуап.

*Печашенаша верзија:* (грцизми и турцизми: ахчiи; бетер; билем; дизгините; елиника; ихтибарлiя; кафеджiи; сеймени; сефа; флорин; харач; хасiи; хатови; ясакчiи.

### 3. Замени на грцизмите и турцизмите:

На прво место се приведуваат зборoформите од ракописниот текст, а на второ нивните замени во печатениот текст.

#### Грцизми

*айлос* – прост
*афоросани* – афорисани (отлучени)
*ашкешиа* – пустинникъ
*даскале* – учителю
*Димогериший* – старѣйшина
*диорисафше* – опредѣлявате
*ексигисаме* – расталкуваме; *ексигисфиш* – толкуватъ
*ела* – хајде
*канонош* – законъ-тъ
*кивернисееш* – управляватъ
*киоши* – що
*лаос* – народъ ; *лаозош*, *лаосош* – народътъ
*лексаајне* – хулейне
*лексаам* – хулимъ; *лексааме* – хулиме; (го) *лексааш* – (го) кленешъ, (го) хулишъ
*ликсаш се* – се л. – ся удивлявашъ
*мешаниј* – м. не падиname – не се кланяме
*мирас* – наслѣдство
*молейсфејне* – зараза; *се молейсфиш* – се заразува
*ном* – законъ; *номој* – закони

*оти*, *оту* – що, щото, защото, развѣ, че
*патфит* – страдатъ
*пизмит* – ненавиждатъ; *пизмиш*
*плака* – плоча
*рофја* – рофія (молнія)
*столисан* – столисанъ (украсенъ, украшенъ); *столисани* – украсены
*схолие*, *схолје* – училище; *схолја* – училища; *схолиа*, *схолјата* – училища-та
*темеллиа* (ном) – основный (законъ)
*фелат*–полезно; (ти) *фелат* – (ти е) полезно; (му) *фелат* –му даватъ ржка

**Турцизми**

*ама* – обаче, прочее, но, а че
*ациба* – развѣ, да ли
*ашкерлајсат се* – ке се а – ке ся явитъ
*баеги* – и вѣрно
*беузурлок* – тежина
*борчлиа* – дълженъ
*будалшчина* – глупавчина; *будалшчиње* – глупавщины
*делми* – обаче
*довлетлиа* – благополученъ
*дохака* – да ти дојдет д. – да ти наплататъ
*ѓоа* – поне
*ербап* – достойна
*зере* – защо, защото, понеже
*иктиза* – нужда
*иктизаллиа* – шчо је и. – що е нужно
*иља* – слѣдователно
*иљаким* – обаче, прочее
*иљач* – лѣкъ; *иљачи* – лѣкове
*иман* – ќе го донесиш на и. – ке го донесешъ на правъ пжть
*инсан* – люгіе , народъ, *инсанот* – люгіе–то, народъ–тъ , народи–тѣ
*истем* – право
*ишчах* – похта
*јордамлок* – голѣмилукъ
*кабаетот* – вина–та; кабаетот је – виноватъ е
*кабаетлиа* – виноватъ
*кајл* – съгласенъ
*колај* – лесно

*комшиаҭа* – състдъ–тъ: комшијте – състди –тѣ
*куландерисфиҭ* – употрѣбляватъ
*кусуроҭ* – недостатъкъ
*милеҭ* – народ ; *милеҭи* – народи
*муҭлак* – непрѣмѣнно
*насиаҭ* – вродено поученіе; *насиаҭи* – поученія ; наставленія
*нерахаҭен* – немиренъ
*нерахаҭлок* – безпокойствіе
*нишани* – знакове
*нишанлајсаҭе* – забѣлѣжите
*рахаҭен* – миренъ, спокоенъ
*рахаҭласјаш* се – ке се р. – ке се успокоишъ
*рахаҭлок* – спокойствіе
*ренчул* – умиленъ
*саде* – само
*ҭаксираҭ* – злощасте; *ҭаксироҭи* – бѣдствія, злощастія, злиниы и бѣды
*ҭаксираҭлиа* – злощастен
*ҭербиеҭ* – воспитаніе; *ҭербиеҭоҭ* – воспитаніе-то
*ҭербиеҭлејсфиш* – наставлявашъ
*ҭерҭиҭи* – начини
*ҭуҭункесе* – едно т. – поклонъ отъ петъ пари
*ќоҭилок* – невѣжество
*уѓурсузлајсаҭ се* – развратитъ
*уѓурсус* – развратенъ
*ферклиа* – поферклиа – по преимущественъ
*фиљан* и *фиљанкиишиш* – еде кой и еде кой; *фиљанкиши* – еде кой
*хаваҭа* – въздухъ – тъ
*харч* – трошокъ; *харчој* – разноски
*хекимоҭ* – лѣкарь –тъ
*херкаде* – кадѣ би то не было
*хиллеҭ* – немощ
*хусуза* – и че ако
*чадор* – сѣнка (умбрела)
*чаре* – срѣдство, избавленіе
*чашиҭиҭе* – шпиони
*чашиҭлок* – шпионство
*чунки* – понеже
*шаша* – глупаво, занесено

*Блаже КОНЕСКИ*

# ФАКТОРОТ НА ТРАДИЦИЈАТА КАЈ АНТРОПОНИМИТЕ ВО НАРОДНИТЕ ПЕСНИ

Нашиот 19 век се одликува со богатство од автори и дела кои претставуваат позитивна пресвртница во трајното осознавање на нашата национална мисла. Во тој контекст народното творештво без кое не може да се замисли нашата културна историја, од лингвистички аспект, го содржи и многувековното лексичко богатство на македонскиот јазик, напластено низ вековите, а во тие рамки и богатството на лични имиња како впечатливи белези на нашата самобитност. Тие како драгоцени споменици сведочат за културните влијанија и врски, за традициите, обичаите и религиите на македонското јазично подрачје.

Од тие причини сметаме дека е интересно да се претстави антропонимискиот репертоар во народните песни собрани од Шапкарев,[1] Цепенков [2] и Миладиновци, [3] се разбира без 76 бугарски песни што Чолаков му ги дал на Миладинов.

За овој прилог ги ексцерпиравме зборниците на овие наши големи собирачи и извадивме корпус од 834 антропоними коишто претставуваат континуитет на македонската номенклатура од најстарите времиња, чии основни карактеристики, како што се нивните зборообразувачки структури и нивното посебно онтолошко значење, се следат и во современиот антропономастикон. Некои од нив се дел од општословенскиот именски репертоар, а некои во својот развој добиле типично македонска нагласка, т.е. станале типични македонски структури како посебно функционални во народниот литературен израз. Потребата од потенцирање на националиот момент при номинација на личностите ја почувствувал и Рајко Жинзифов и во списанието *Брашски шруд* од 1863 година напишал:

Име нека јет *Бојан*,
*Здраве*, *Драган* ил *Сшојан*,
а не грчко *Ксенофон*
или друго *Демофон.*

---

[1] Кузман Шапкарев, *Избрани дела*, т. II, Скопје 1976.
[2] Марко Цепенков, *Македонски народни умошворби*, к. X, Скопје 1972.
[3] Димитриј и Константин Миладиновци, *Зборник на народни йесни*, Скопје 1983.

Познато е дека секој период носи свои карактеристични номинации, меѓутоа сосема е разбирливо дека во народната поезија факторот на традицијата е онаа одлучувачка компонента при изборот на името. Ова становиште се следи со компарација на личните имиња забележани во историската документација, како што се *Кодиците,*[4] *Записите и натписите,*[5] *Спомениците,*[6] Турските *документи*[7] и сл., иако временски споредби не се можни со оглед на фактот дека тешко може да се определи кога настанале народните песни. Може само да се маркира моментот на запишувањето, кој во никој случај не е и момент на нивното настанување.

Во однос на уметничката литература, каде личните имиња можат да бидат и плод на авторовата имагинација, во народната поезија тие се секогаш одраз на објективната реалност. Од тие причини отстапките од традицијата не се ни 1% во споменатиот материјал, а се резултат најмногу на стремежот да се постигне поголема ритмичност, музикалност на стихот. Притоа обично се создаваат лични имиња со редупликација на етимолошки сродните или исти зборови. Сп. ги личните имиња *Гида* и *Дремуша* во стиховите: *Дегиди Гидо, убаа Гидо...* или ... *Дремуша дремит крај оган...*

Сакајќи да го истакнеме факторот на традицијата, ќе спомeнеме дека личните имиња во народната поезија содржат дел од т.н. *пагански именослов.* Тоа е првата категорија имиња т.е. имиња донесени уште од прататковината на Словените како што се *Богдан*, *Божуда* <*Богжуда* (што е аналогно *на Богољуб*), *Момир* и тоа како *Момир бег* и *Татомир* во формата *Татомирче.* Иако минорна, оваа категорија укажува на континуитетот низ вековите. Нивното повремено намалување, но и возобновување, условило тие да се одржат и убаво да комуницираат со сегашноста. Сложените хибридни структури како *Каравидо* или *Карабоја* не спаѓаат во оваа категорија.

Втора категорија претставуваат т.н. *апелативни стари именувања* и тоа најчесто *желбени и профилактични* како *Дејан, Стамен, Новак, Продан* и др. Не случајно најфреквентно машко лично име во народната поезија е *Стојан* со јасна желба на родителите детето да им остане живо (75). Во оваа категорија женските имиња се најчесто добиени по *имињата* на некој цвет или плод: *Босилка, Грозда, Калина, Кита, Малинка, Ружа, Перунига* итн. Сите овие лични имиња се историски документирани. Така *Калина* е забележано во 1400 год.,[8] *Ружа* и *Смила* во 16 век,[9] *Босилка* и *Перунига* во 17 век, [10] а Цвета во 1467

---

[4] А.М. Селишев, *Македонские кодики (XVI-XVIII)*, София 1933.

[5] Р. Угриновска-Скаловска, *Записи и летописи*, Скопје 1975.

[6] В. Мошин, *Споменици за средновековната и поновата историја на Македонија*, т. I, Скопје 1975; т. II, Скопје 1977 итн.

[7] *Турски документи за историјата на македонски народ,* т. I, Скопје 1971; т. II, Скопје 1972 итн.

[8] С. Новаковић, *Законски споменици српских држава средњега века*, Београд 1912, стр. 612.

[9] *Турски документи за историјата на македонскиот народ,* т.V, к. 4, Скопје 1985, стр. 61.

[10] *Македонские кодики...*, 238.

година.[11] Убавото македонско име *Билјана* го сретнавме во неговата форма *Биљка*. Отстапува од традицијата името *Маслинчица* и тоа повеќе по неговата структура (бидејќи во документите е засведочено како *Маслинка* и *Маслина*), а л. име *Вруќина* со основа *врут-* кај именката *врутток* има свое аналогно образување кај женското л. име *Изворинка*. Необично е и машкото л. име *Детелин* кое исто така нема потврди во историската документација. За името *Разделина* сосема е прифатлива констатацијата на П. Илиевски,[12] дека се работи за името *Разденина* (како *Зора*, *Зорка* во *Слепченскиот кодик*),[13] со дисимилација на *н-н* во *л-н*. Името пак *Северинка* иако нема историски потврди има свое оправдување со честото аналогно машко име *Исток* забележано во 18 и 19 век.[14]

Позната појава во целата словенска ономастика е именување на децата по имињата на реките. Во нашата народна поезија такви се имињата *Струма*, *Струмка* и *Бојана*. Децата често биле именувани и по деновите во неделата. Така *Петко* и *Петкана* се од апелативот *петок*, *Неда* од *недела* и сл.

Најчеста е третата категорија лични имиња изведени од некогашните композитни образувања, со нивна дезинтеграција, т.е. со актуализација на нивните посебни делови. Тие најчесто претставуваат *суфиксирани имиња* кои од аспект на ономастичката структура се најсовршени имиња, а од аспект на ономастичката содржина најекспресивни, бидејќи носат најмногу ономастички информации, сп. *Велко <Велимир*, *Белчо <Белосав*, *Дојчин*, *Радојчин<Радослав* итн. Сите овие антропоними имаат словенска провениенција со јасна мотивација, најчесто со хипокористична содржина како битно ономастичко и семантичко обележје. Во народната поезија овие имиња се застапени со 60% од целиот материјал. Покрај нив голем е процентот на *календарските*, *црковни имиња* со кои се именувале децата како обврска кон христијанството. Тоа се семантички нејасни номинации (од *грчко*, *латинско или еврејско потекло*). Така од *грчко потекло* се имињата: *Ангелина*, *Арса*, *Геро*, *Дафина*, *Дона*, *Георгија*, *Деспина*, *Димитрија*, *Елена*, *Ирина*, *Катерина*, *Кипре*, *Кира*, *Кузман*, *Мавро*, *Никола*, *Панда*, *Петар*, *Ристе*, *Софка*, *Стефан*, *Тане*, *Тодор*, *Филип* и др.; од *еврејско Иван*, т.е. *Јан*, *Јанко*, *Јован*, *Лазар*, *Марија*, *Мина*, *Манол*, *Наум*, *Симон* и др.; од *латинско Константин*, *Дуко*, *Марко* итн.[15] Сите тие претрпеле адаптација на македонскиот јазик на сите рамништа: на фонолошко, морфолошко и семантичко. Фонолошкото адаптирање се состои во приспособување на туѓото име на нашиот гласовен систем, морфолошкото во

---

[11] *Турски документи за историјата на македонскиот народ*, т. VI, к. 2, Скопје 1988, стр. 218.

[12] П. Илиевски, "Балкански меѓујазични контакти во антропонимијата на Зборникот од Миладиновци", *Животот и делото на браќата Миладиновци*, Скопје 1984, стр. 268.

[13] *Македонские кодики...*, стр. 121.

[14] М. Грковић, *Речник личних имена код Срба*, Београд 1977, стр. 100.

[15] Поопширно за потеклото и значењето на црковните имиња пишува П. Илиевски во споменатата статија на стр. 263 и 264.

начинот на нивното скратување (кој е апсолутно идентичен со оној на словенските образувања, а суфиксацијата е секогаш со словенски деривациски средства). Не се ретки и семантичките поместувања, т.е. преосмислувања, особено кога имаме совпаѓање на фонискиот лик на името со некој наш апелатив. На пр. името Трајко кај народот е пожелно име со значење *'да шрае, да осшане во живош'* и неговото потекло од лат. *Trajanus* е непознато. И многу фреквентното женско л. име *Елена*, најчесто се поврзува со зоонимот елен или фитонимот елка и малкумина знаат дека името е грчко и значи *сончева свешлина.*

Црковните имиња кои својот зародиш го имаат со примањето на христијанството, толку добро се вгнездиле во нашиот словенски именик, што најчесто не се чувствуваат како негови туѓи сегменти. Напротив, многу од нив имаат и поголема популарност од словенските. Тоа се должи на нивното формално словенизирање – на нивната словенска структура и нивните словенски структурно-граматички средства. Така имињата како *Димче, Ѓоре, Јанко, Јованче, Марко, Никола, Пешре* и др. се примаат како и народните, словенски имиња. Дури и *Миладиновци* во нивниот список наречен *Собсшвени народни имиња* многу *хрисшијански* именувања како *Ѓуро, Климе, Кузман, Мишо, Пано* и др. ги третираат како народни. Меѓутоа, етимологијата кај имињата која има свое значење во проучувањето на секој јазик, во народната поезија останува најчесто на втор план во согласност и со основната функција што ја имаат имињата. Затоа и овие црковни, несловенски и неразбирливи имиња имаат позитивна улога во општата интеграција и на други имиња во македонскиот именски репертоар. А тие други имиња се оние што се јавуваат како резултат на етничката, општествената и воопшто културната симбиоза на хетерогеното население во некои наши краеви. Така *шурскише имиња Севда* и *Султана* се имиња на каурките во песните, како што е и *романскошо име Negrit*, а се резултат на јазичниот контекст во којшто се создавале. Некои имиња пак се образувани од *ѓрчки, шурски* или *романски* именки *(Балабан, Бисера, Дињбера, Зафир, Карафила, Секула и др.).*

Најважно е да се истакне дека повеќе од 80% имиња се т.н. *суфиксни номинации.* Тоа се исто така изведени формации и тоа од сите типови имиња: од сложените, апелативните, црковните, па дури и од оние со муслиманска провениенција (како на пример името *Сулчо* од турското *Сулејман*). Суфиксите се деминутивно-хипокористични и значително ја зголемуваат експресивноста во изразот и придонесуваат да се истакне галовниот набој на името. Во народната поезија се среќава богат репертоар на словенски суфикси. Само личното име *Манолаки* го содржи грчкиот деминутивен суфикс *- аки.* Најчести се суфиксите *-о* и *-е* за кои Митар Пешикан[16] пишува дека биле структурен стандард кај македонските имиња уште од 15 век. Сп. *Димо, Јано, Мано, Русо,*

---

[16] М. Пешикан, "Зетско-хумско-рашка имена у почетку турскога доба", *Ономасшички ӣрилози*, Београд 1984, стр. 174.

*Тодо, Божо, Дано, Иво, Мишо* итн. или *Беле, Ѓорѓе, Диме, Мишре, Павле, Коне, Сџасе, Црне, Саве* и др. Чест е и суфиксот *-ко*: *Бошко, Василко, Велко, Јанко, Јовко, Левко, Пешко, Сшанко, Трајко* и др;: потоа *-че*: *Дамјанче, Димче, Инче, Мирче, Ташомирче, Крапче, Лозанче, Наумче, Оливерче, Панче; -чо: Белчо, Јованчо, Мурчо, Суљчо; -це: Аце, Гоце, Коце; -цо: Зицо* и др. Поретки се суфиксите кои во контекстот на антропонимиските образувања добиле галовна нијанса како *-ул/-а: Момчул, Радул, Ресул, Јанкула; -ош: Милош; -ан: Драган, Кузман, Сшојан; -ак: Новак; -ич: Радич, Калич; -ил: Сшраил; -јо: Грујо, Пејо* итн. Од споменатите причини овие номинации брзо ја губат галовноста и стануваат регуларни, неутрални форми, без стилска конотација. Со исклучителна експресивност се одликуваат имињата со т.н. полиморфемни суфикси како: *-анче: Мишанче, Смиљанче; -енце: Пешренце, Павленце; -енче: Огненче; -енко: Миленко; -цко: Мицко; -чин: Радојчин, Ѓурчин; -ојче: Богојче* и *-улче: Енкулче, Сакулче.* Ова богатство од антропонимиски средства е одлика на македонската онимија од дамнина. Ако прелистаме само еден документ од средниот век (нека бидат тоа *Турскише докуменши за исшоријаша на македонскиош народ* од 1467 година или *Македонскише кодици од 16-18 век*) ќе ги најдеме истите морфолошки средства чиј континуитет се следи до денес. И додека во антропономијата на другите словенски јазици антропонимискиот фонд се збогатува со прозодиските средства или со специфичен начин на скратување, во македонскиот се развивал и наголемувал со деривациските, поточно преку морфолошките средства и тоа во текот на една поголема временска дистанца.

Во нашата усна традиција многу често се среќаваат и *шурски имиња*. Некои од нив биле прифатени од македонското население, главно со исламизацијата. Ќе ги спомнеме без претензии да го бараме нивниот семантички нуклеус: *Алајбег, Баљур, Емин, Ибраим, Мураш, Селим* и др. (вкупно 85 или 10% од целокупниот материјал).

Многу интересно е да се одбележи и историската димензија што ја добиваат некои личности во народната поезија. Така, познатиот *Крале Марко* плете легенди со својата храброст и на свој специфичен начин станува историска личност на овие наши простори. По аналогија на неговите квалификативи името *Марко* станува пожелно и добива сè почеста употреба. Затоа покрај песните за Крале Марко, се забележани уште 12 песни во кои главниот јунак е Марко со особини на Крале Марко и со изгубено првично значење на името *Марко* од лат. *Marcus* ´чекан´. Само по себе личното име Марко во народните песни нема голема фреквенција, но обемен е и омилен циклусот песни за Крале Марко. Од тие причини и женското лично име *Ангелина*, како жена на Крале Марко, се среќава почесто.

Покрај тоа главна одлика на народната поезија е впечатливото присуство на архаизми коишто повеќе се толкуваат како дијалектни особености. Такви се на пример употребите на падежните форми кај личните имиња и тоа:

*дативнаша форма* (*Дојчину, Осману, Кузману*; сп. Хабер му дојде *Осману*...), *ѓенишивно-акузашивнаша* (*Боѓдана, Косшадина*) и се разбира *вокашивнаша* (*Сшојане, Маркоице, Продане, Дојчине*). Во тој контекст е и белешката на Б. Конески[17] дека во народната поезија се конзервирале некои состојби во самиот процес на трансформација на синтетичката деклинација, што само по себе претставува вклучување во архаичната окраска на јазикот. Народната поезија изобилува со *архаични*, особено женски имиња: *Корун, Тайомирче, Радич, Елевор, Никнин, Кондофила, Неранца, Вруќина, Каравида, Дуљбера, Деника, Сшрумка, Грунка, Којдана, Русоманка*". Тоа нè води кон заклучокот дека антропонимиската лексика, како секоја лексика е отворен систем на јазикот, но во народната поезија доминира континуитетот на оралната традиција – на архаичната, би рекле историска антропонимија.

Во народната поезија, како и во уметничката литература, од големо значење е и естетската компонента на л. имиња, бидејќи секое уметничко дело се наметнува кај читателот не само со својата значенска туку и со својата звучна димензија. *Звучносша и експресивносша* во народната номенклатура се забележува кај скратените, главно двосложни имиња (*Божо, Пејо, Јано, Влајо*), бидејќи скратувањето само по себе носи стилска експресија. Не случајно од женските имиња во однос на фреквенцијата апсолутен рекорд покажува името *Јана* (73) и нејзините деривати како *Јанинка, Јаника, Јанка*. Често е и името *Неда* (38) и особено звучното *Елена* (11). Од тие причини може да се заклучи дека секое уметничко дело е и естетски објект во кој личните имиња со другите лексеми го стимулираат литературниот израз и содејствуваат во акумулативната функција на јазикот. Овие дострели на јазикот во народната поезија се реализираат во време кога македонскиот јазик сè уште не е нормиран како стандарден, литературен јазик. Песните се напишани на народен јазик со сето негово регионално, т.е. дијалектолошко богатство. Така некои номинации дозволуваат строга регионализација во согласност со јазичните закони на нашите дијалекти. Сп. губење на интервокалното *-в-* како одлика на антропонимите од западна Македонија (*Маркојца, Филийојца*) наспрема оние од источната регија каде имаме *Марковица, Мишровица* и сл. Прегласот на *ја* > *е* е одлика на егејските говори, па имаме *Енкула* < *Јанкула* во песните од Солунско; *Сшоен* < *Сшојан* во Кукушко и сл. Среќаваме и замена на *х* со *ј* во дебарските региони кај *Мијајле* < *Михајле* и сл.

За разлика од историските документи (особено оние со турска провениенција), каде што имињата од женски род поретко се споменуваат, народната поезија (како и уметничката литература) од разбирливи причини, претставува извориште на прекрасни именувања од женски род. Меѓутоа, поради поставеноста на жената во патријархалното општество, таа се именувала најчесто по името на нејзиниот маж како *Проданица, Василица, Тодорица, Јанкулица, Дојчиница, Грујовица, Марковица, Кузманица, Филийица, Димовица* и др. Овие форми иако имаат означувачка функција не се вистински имиња.

---

[17] Б. Конески, *Јазикош на македонскаша народна йоезија*, Скопје 1971, стр. 57.

При вакви испитувања многу е важно да се открие именската формула со која народниот пејач ги означува своите јунаци. Најчесто се тоа *единични номинации* само од л. име како *Анѓел, Јован, Раде, Никола*. Поретки се *бинарните конструкции* од *л. име + прекар* како дополнителна определба на името. Прекарот може да биде *етноним (Виша Гркина, Филип Маџарина), етник (Анка Штипјанка, Вељо Костурјанче, Енка Призренчанка, Софка Солунка, Рада Радобилка), професија (Мето Касапче, Димче Чобанче, Јано Демирџија)*, термини од *воената* или воопшто од *општествената хиерархија (Детелин Војвода, Кузман Капидан, Петар Бан)*, прекари според некоја *надворешна* или *внатрешна особина* на личноста *(Митре Каракаш, Јане Плетикоса)* итн. Интересно е и именувањето *Грче Костурче* од *етноним + етник*, при што етнонимот се јавува во функција на лично име. Како посебна категорија на именување во народните песни се изделуваат *прекарите*. Најчесто се тоа именувања со подбивна содржина како оние сложените во песната *Собрале ми се набрале*: *Вртикалец, Чукнитапан, Сенокосец, Сушисливи, Прдизелка, Мавнивила* и сл.

Некаде помеѓу прекарите и л. имиња стојат *етнонимските номинации* како *Гркиња, Евреjче, Арватин* и сл. Денес, без сомнение тие се лични имиња. Именувањата пак како *Јованчо Германов* или *Попов Никола* не треба да се третираат како формули од л. *име + презиме*, туку како *име + татково или дедово име во посесивна форма*. Припадноста тука е строго ограничена, не се однесува на целиот род и нема ништо заедничко со презимето како нормирана и строгонаследена правна категорија. Овие форми се забележуваат уште во 1343 година. Така во ракописот *Бревно матере божје* од Хтетовскиот манастир среќаваме именување *Кузман Стрезов*[18], а во *Турските документи* од 1467 година *Минчо Костов*[19].

На крајот ќе заклучиме дека во народната поезија е неважно етимолошкото значење на имињата, како што е тоа неважно и во општата ономастичка функција што ја имаат имињата. Важно е она вонјазичното, според П. Шимуновиќ[20] енциклопедиското значење што произлегува од вкупното претставување на ликот во песната. Колкаво е ова значење зависи од умешното градење на дадениот лик. Затоа е општа констатацијата дека во секое уметничко дело имињата заземаат средишна позиција, бидејќи се јавуваат како едно од средствата за создавање на литературни ликови кои се во функција на нејзините пораки. Притоа, за одбележување е фактот дека народната поезија изобилува со народни имиња кои имаат многу старо потекло и повеќе од 90% од нив можат да се сретнат во нашите историски документи уште од раниот

---

[18] Л. Славева, *Дипломатичко-правните споменици за историјата на Полог и соседните краеви во XV век*, Скопје 1980, стр. 227.

[19] *Турски документи за историјата на македонскиот народ*, т. III, Скопје 1976, стр. 375.

[20] P. Šimunović, "Ime u funkciji književnog djela", *Onomastika Jugoslavica*, 6, Zagreb 1977, str. 247.

среден век. Тие се дел од нашата традиција со јасна патека во иднината, тие се наше обележје и остануваат како аргумент во општите напори да се истанке нашиот национален идентитет.

*Марија КОРОБАР-БЕЛЧЕВА*

# АСПЕКТ ОД ЗБОРООБРАЗУВАЊЕТО НА ИМЕНКИТЕ ВО ТВОРЕШТВОТО НА ЈОАКИМ КРЧОВСКИ

Познат факт е дека именките по својата бројност заземаат врвно место меѓу другите зборовни групи. Во поглед на зборообразувачките и други својства тие во текстовите на К р ч о в с к и, општо земено, имаат одлики на современиот македонски јазик. Така, од морфолошки аспект се изделуваат н е и з в е д е н и или к о р е н с к и творби (тип: *вешт*, *мир*, *мисл*, *нрав*, *перст* = лит. *прст*, *сот*, *стид* и др.) и и з в е д е н и образувања, коишто воопшто преовладуваат и коишто, од своја страна, претставуваат: префиксни творби, сп.: *пажит* (<*пажито*) <<паша>> пазуха (= лит. *пазува*), *сосуд* (<sъcodъ), *супруг* (лит. *сопруг* <soprogъ), п р е ф и к с н о-с у ф и к с н и т в о р б и: *набедреник*, *нарукавник* (лит. *наракавник*), с у ф и к с н и т в о р б и, чијшто број меѓу изведените именки е најголем, како и повеќе видови сложенки – с о или б е з даден суфикс.

Што се однесува до ф о р м а н т и т е со кои станува образувањето на именките, тие се најчесто идентични или сосем блиски до оние од современиот јазик. Она со кое К р ч о в с к и во случајов се разликува од современиот јазик тоа е главно застапеноста и продуктивноста на одделните форманти за изразување на дадено значење, како и реткоста или отсутвото на некои од сложените суфикси, чиештo изделување и затврдување се одвивало по дејноста на К р ч о в с к и.

Кај именките од *Индексот* на текстовите од К р ч о в с к и[1] со нееднаква застапеност одразени се главно сите семантички групи. Од аспект на современиот македонски јазик поголем интерес, според наши согледувања, имаат следниве сематички групи: а) дејство или апстрактен поим, б) својство или апстрактен поим, в) вршител на глаголско дејство, г) носител на својства од основата, д) лице од дадена народност или жител на некоја населба или крај, ѓ) лице од женски пол, е) направа или предмет на трудот, ж) значењето место, 7) експресивно значење. Како посебна група, освен тоа, се разгледани заемките

[1] Исползуван е трудот на Мито Миовски: *Лексиката во текстовите на Јоаким Крчовски*, IV Индекс, Скопје 1980.

од турскиот јазик, коишто кај К р ч о в с к и се изделуваат како по својата бројност така и со некои други својства или особености.

### а) Дејство или апстрактен поим одн. конкретизација

Спаѓа во најчестите значења на именките од *Индексот*, кое секако се објаснува со црковната содржина на текстовите. Со поголем или помал број примери застапени се следниве суфикси: *-ие* (*-ние* или *-тие*), *-ње*, *-ба*, *-ава*, *-ња*, *-ка*, *-еж*, сп.:

С у ф и к с о т *-ие* (*-ние*, *-тие*) или *-ствие*. Придавањето на овој суфикс станува на глаголски основи или на глаголскиот пасивен партицип од минато време на н (најчесто) или *-т*. По пат на метаанализа, *-н* и *-т* од основата се сфатени како дел од суфиксот *-ие*, со кое дошло до изделувањето на *-ние* (поретко *-тие*) во одделен суфикс, којшто најчесто направо се придава на дадена глаголска основа. Самото придавање на *-ие* (*-ние* или *-тие*) станува на непрификсирани и префиксирани глаголи, како и на сложени основи.[2] сп.:

*а)* Н е п р и ф и к с и р а н и  г л а г о л и: *бдение, говение, грабление, дајание, дејание, желание, зрение, имение, јавление, моление, молчание, падение, пение, ридание, сијание, хваление, хуление, чтение;* или: *болезнование, врачевание, наслаждение, мечтание, обручение;* или: *житие, јастие, питие;* сп. и непосредни форми на *-ие* и *-ње*: *моление* и *молење*.

б) П р е ф и к с и р а н и  г л а г о л и: *вдохновение, вхождение; вооружение, воплотение, вочеловечение; возглашение, воздејание, воздержание, воздихание, вознесение, воскресение, воспоминание; воспријатие; заблуждение, застпуление, запустение; искупление, искушение, исповедание, исцеление; наказание, научение; омивание, освјаштение, осуждение; откровение, отмиштение, отступление; погребание, показание, покајание, поучение; приношение,... пришествие (<пришедствие); развраштение, разделение;* или: *зачатие, прокљатие, снитие.*

в) С л о ж е н и  о б р а з у в а њ а. Првиот составен дел претставува именка со сврзниот вокал *-о-*, а вториот составен дел е глаголска именка на *-ие*, (*-ние*, *-тие*), сп.: *богомислие* (сп. и *единомислие*), *богословие, другољубие, человскољубие; идолопоклонение, козлогласование, прељубодејание* и *прељубодејство, рукописание, славословие;* или: *миропомазание, маслосвештение, словопрение, чревоугодие, чудодејствие, чудотворение;* или:*благовествование,* сп. и *благовештание); благоволение, благотворение, благоуспејание, благоухание, благочестие; богатољубие, добротворение, долготрпение, маловерие, зловерие, злопомнение, злосмрадие;* сп. и *тшеславие.*

---

[2] Во ексцерпираните именки од текстовите на Јоаким Крчовски "Именките од среден род во однос на именките од машки и женски род се двојно побројни....

а) глаголските именки од свршени и несвршени глаголи на *-ние* ја сочинуваат најголемата подгрупа", М. Миовски, *цит. дело*, стр. 39.

Голем број од посочените примери, како непрификсирани и префиксирани така и сложени образувања, се преземени од црковнословенската лексика, за која именките од овој вид се воопшто карактеристични. Одбележување во случајов секако бараат и не малиот број сложенки, во кои влегуваат и оние со зборот *благо-* во првиот составен дел, за кои се знае дека имаат свој образец во грчкиот јазик (сп. *благоденствие*: гр. ευημερια). Ова сепак не значи дека сите примери со зборот *благо-* во првиот составен дел, како и некои други, се образувани според даден грчки образец. Толку повеќе што некои од спомenatите примери по сè изгледа се образувани од самиот Крчовски, сп.: *венчание, легание, заколение, заколие, запустение, посрамление, преслишание, прочитание, умертвие.*

За примерите на *-ие* образувани од именска и придавска основа (в. подолу, стр. 4).

Суфиксот *-ње.* За разлика од синонимниот суфикс *-ие*, застапен е само во примери образувани од глаголска основа. При сè што е карактеристичен за "народни лексеми"[3] одн. за народниот јазик, во текстовите од Крчовски е регистран е во ограничен број примери, сп.: "*борење, броење, веселење, грабење, договарање, женење, живеење,* и *живеење, љутење* (и *љутеж, љутина, љутиња), неспиење, пиење, плачење, седење, слушање, смеење, трпење,* покрај *терпение, ударање, умирње, чукање, шепотење.* Во образувања од овој вид синонимот *-ие (-ние)* очигледно има апсолутна предност пред суфиксот *-ње*, што значи дека Крчовски во случајов се наоѓал под директно влијание на црквенословенскиот јазик.

Суфиксот *-ба.* Како и претходниот суфикс (*-ње*), застапен е во именки образувани од глаголска основа, само што тука значењето апстрактен поим или друг вид конкретизација преовладува над значењето дејство. Мошне распространет и продуктивен во современиот македонски јазик, суфиксот *-ба* во *Индексот* се среќава сè на сè во неколку примери, сп.: "*борба, гостба, дарба, желба, кражба, рождба, служба, стражба* <<време определено за стражарење>> (П), *целба*<<лекување, оздравување>>; или *женидба*"; со подруга основа е примерот *злоба.* Со исклучок на *стражба* и *целба* посочените примери на *-ба* својствени му се и на современиот јазик.

Суфиксите *-ава, -њава, -ња* – застапени се во изолирани примери. сп: *вручава, сумњава* <<сомнеж, сомневање>>, *срдња* <<срдење, лутење>>.

Суфиксот *-тва* и дериватот *-итва.* Спаѓаат во ретки суфикси, коишто во текстовите од Крчовски се регистрирани во именките: *клетва; ловитва, молитва.* Примерот *ловитва* денес се среќава со суфиксот *-ба*, т.е. гласи *ловидба.*

Суфиксот *-еж.* Слично на претходните суфикси, карактеристичен е за именки образувани од глаголска основа. Во текстовите од Крчовски и

[3] М. Миовски, стр. 39.

евидентирани се само два примера: *љутеж* (и *љутење*, *љутина*, *-иња*) и *умреж*. Паѓа в очи, меѓутоа, дека посочените примери не се среќаваат во црковнословенски текстови, т.е. претставуваат понови образувања, коишто му се својствени и на современиот македонски јазик. Ова секако дава право да се мисли дека *-еж* во времето на Крчовски бил продуктивен суфикс.

Суфиксот *-ка*. Овој повеќезначен суфикс во именки со глаголска основа евидентиран е во примерите: *прикаска* и *разменка*.

Суфиксот *-ок*: *довршок*, *убиток*.

Суфиксот *-ство*, За разлика од повеќето разгледани суфикси, се придава како на глаголски така и на именски основи (в. стр. 4). Во текстовите од Крчовски со глаголска основа се примерите: *дејство*, покрај *дејствие*, *рождество*; или: *доказателство*, *ловителство* (и *ловитва*), *мучителство*; *призорство*; или: *прељуболејство* и *прељубодејание*.

### б) Значењето својство или апстрактен поим

Во образувања со вакво значење Крчовски се служи со суфиксите *-ие*,*-ија* со дериватот *-штија*, *-ина*, *-иња*, *-ст*, *-ста* со дериватот *-етија*, *-ство*, *-ствие* или *-чество*, *-чествие*, сп.:

Суфиксот *-ие*. Со значењето својство овој суфикс застапен е во примери образуван од именска и придавска основа, кои од своја страна, претставуваат непрефиксирани, префиксирани и сложени образувања, сп.:

Непрификсирани именки: *знамение, подобие*;

Префиксирани именки – предимно со: *без-*, *воз-*, *не-*, *пре-* сп.:

*без-*: *беззаконие, безмолвие, бессмертие, безумие, бесчестие*;

*воз-*: *возглавие*, покрај *зглавје* – со значењето предмет или место со својство од основата;

*не-: неверие, нездобие, неразумие, нерадение (не- + радение), нетерпение, нетление, неучение;*

*пре-:преподобие.*

Сложенки со придавка во првиот и именка во вториот составен дел: *благолепие, благоутробие (не)милосердие, високоумие, острумие, емиреномудрие, целомудрие.*

Повеќето од посочените примери карактеристични се за црквенословенската лексика, од која се преземени. Еден дел од префиксираните образувања, меѓутоа, обични се и во современиот јазик.

Како посебна група кај именките со ваква основа се изделуваат примери со множинско значење. Суфиксот *-ие* тука по својата функција се совпаѓа со *-је* од современиот јазик, сп.: *ветвие* (схрв. *грање*), *камение - камење (камен+ је), листие* (лит. *лисје, овоштие*), *терние*, (лит. *трње, трња*), *чрепие.*

Суфиксот *-ија* и дериватите *-отија* и *-штија*. Во текстовите од Ј. Крчовски овој повеќезначен суфикс со значењето својство е застапен во

примерите *мајсторија* и *слободија* (во РМЈ ја има охнаката *арх.*), покрај *слобода*, како и во извесен број заемки од турскиот јазик, (в. стр. 10).

Дериватот *-отија* е добиен по пат на вкрстување (контаминација на суфиксите -от или *-от-а* и *-ија*. Одбележани се само два примера: *лошотија* (и *лошота*) и *мрсотија*.

Дериватот *-штија*. Изделувањето на овој дериват станало по пат на вкрстување (констаминација) на суфиксите *-штво* и *-ија*. Евидентиран е во примерот *сиромаштија* <<1. сиромаштво. 2. сиромаси>>.

Именките со дериватите *-отија* и *-штија* очигледно претставуваат понов тип образувања, коишто во старословенските текстови отсуствуваат. Од овие причини треба да се земат како одраз на современиот јазик, во кој нивниот број е далеку поголем.

Суфиксот *-ина* и дериватот *-штина*. Со исклучок на *капина* (и *купина*) и *храмина* (лит. *храм*), другите регистрирани примери имаат главно придавска основа. Значењето својство или апстрактен поим не само што е карактеристично за именките на *-ина* туку е одразено и во голем број примери, сп.:

*глубина* (лит. *длабочина*), *глушина* (во РМЈ не се среќава), *вруќина*, покрај *жешчина*, *добрина* и *доброта*, *должина*, *злина* (во РМЈ отсуствува, в. *лошота*, *-ија*), *кривина*, *љутина* (и *љутиња*, *љутеж*, *љутење*), (*не*)*-правина* и *правост*, *правота, светлина* и *светлост, стремина* и *стремнина (*лит. *стрмнина, тежина, темнина* и *темница, темнота, тишина, хубавина, ширина* и *широта.*

Со множинско значење се регистрирани примерите: *дружина* и *мнозина*, додека глаголкска основа има именката *градина*.

Дериватот *-штина* (<*-штв-о* и *-ина*). И овој дериват претставува особеност на современиот јазик. Во текстовите од Крчовски е застапен само во примерите *пријателштина* <<пријателство>> и *мрзештина* (мрзешен), од кои вториот во РМЈ не е регистриран.

Суфиксот *-иња* (стсл. *-упі*, *-а*). Карактеристичен е за црквенословенскиот јазик, преку кој е одразен и во текстовите од Крчовски. Инаку именките со овој суфикс имаат придавска или именска основа (во вториот случај можно е и значењето лице од женски пол), сп.: *гордиња* (и *гордост*), *свјетиња* (лит. *светиња*), *хитриња* (и *хитрост*); или *благостиња* (*благост*, *-иња*) <<доброта, благост>>, *милостиња* ; или *робиња.*

Од посочените примери во современиот јазик се среќаваат: *светиња*, *милостиња* и *робиња*, додека другите се пообични со друга наставка (*-ост* или *-ина*).

Суфиксот *-ост*. Како во црковнословенскиот така и во современиот јазик застапен е во именки изведени од придавска основа. Во текстовите од Крчовски се употребени следниве примери:

*јарост, круглост, мерзост, ревоност, свјатост;* или*: безгрижност, благост, гордост, кротост, лекост, леност, љутост* (и *љутеж, љутина, -иња*),

*милосӣ, младосӣ, мудросӣ, ӣремудросӣ, ӣакосӣ, ӣравосӣ* и *ӣравоӣа (сӣ.* и *ӣравина), радосӣ, сиӣосӣ, скуӣосӣ, слабосӣ, сладосӣ, ӣихосӣ,* и *ӣишина, хиӣросӣ (*и *хиӣриња), хубосӣ (*и *хубавина);* или *блаӣоусӣешносӣ.*

Првите од посочените примери карактеристични се за црковнословенскиот јазик додека останатите се обични и во современиот јазик.

Суфиксот *-оӣа*. Слично на претходните суфикси, именките со овој суфикс се изведуваат од придавска основа. Крчовски во случајов се служи со следниве примери, повеќето од кои се среќаваат и во современиот македонски јазик, сп.:

*височа, ӣолоӣа, долӣоӣа* (во РМЈ не е одбележан) и *должина, лейоӣа (дијал.), лошоӣа (*и *лошоӣија), мокроӣа, ӣравоӣа (*и *ӣравина, ӣравосӣ), ӣросӣаӣа, слеӣоӣа* (во РМЈ се одбележани три синонима*: слеӣосӣ, слеӣоӣа* и *слеӣоӣија), ӣемноӣа* и *ӣемница, ӣесносӣа (во РМЈ: ӣесноӣа* и *ӣесноӣија), ӣеӣлоӣа* (во РМЈ: *ӣоӣлоӣа и ӣоӣлина), чисӣоӣа, шӣедроӣа (*и *шӣедросӣ);* или: *срамоӣа (<срам), красоӣа.*

Суфиксот *-сӣво* (*-сӣвие*) и *-чесӣво* (*-чесӣвие*). Варијантните суфикси *-сӣвие* и *-чесӣвие* во текстовите од Крчовски се среќаваат во изолирани примери, обично непосредно со *-ие*, *-сӣво* и *-чесӣво*, сп.: *величие* и *величесӣво, владичесӣвие* и *владичесӣво*, *свјашӣенодејсӣвие*; или *оӣечесӣвие* и *оӣечесӣво*. Од споменатите варијанти најраспространета е *-сӣво*, којашто, освен на примери со глаголска основа, се придава и на оние со придавска и именска основа, за кои е карактеристично значењето својство, односно лице со својства од основата. Во текстовите од Крчовски од посочените основи се евидентирани следниве примери:

*блаженсӣво, боӣаӣсӣво, бујсӣво, величесӣво* и *величие, досӣоинсӣво, лакомсӣво, лукавсӣво, својсӣво, убожесӣво; ӣијансӣво;* или *воинсӣво, ӣосӣодсӣво; девсӣво (*и *девичесӣво), есӣеӣсӣво, множесӣво, мужесӣво* <<храброст>>, *миӣарсӣво* <<страдање, мака>>, *ӣророчесӣво, ройсӣво, ӣаинсӣво*; сп.: и примери од типот *калуѓерсӣво, кумсӣво, курварсӣво, харамсӣво*; или вид конкретизација: *божесӣво, началсӣво, свјашӣенсӣво* (лит. *свешӣенсӣво*), *сушӣесӣво*; или *царсӣво* и *царсӣвие.*

**в) Вршител на глаголско дејство**

За изразување на ова значење Крчовски се служи со суфиксите: *-ник* (в. подолу, стр. 7), *-ӣел*, *-ец*, *-ица*, или *-јца*, *-ач*, сп.

Суфиксот *-ӣел*. Застапен е во именки со глаголска основа, коишто во текстовите од Крчовски обележуваат само лице коешто го врши дејството од основата, додека во современиот јазик се можни и примери со значењето предмет. Со значењето лице што го врши глаголското дејство се регистрирани следниве примери:

*водиӣел (*и *вожд, ӣуӣевожда), ӣубиӣел, заӣинаӣел <<заводник>>*(П), *љубиӣел, молиӣел, мучиӣел (*лит. *мачиӣел), ӣросвеӣиӣел, собираӣел (*лит.

*собирач), содет̄ел* <<1. причинител; 2. творец, 3. основател>> (П), *создат̄ел, п̄асит̄ел, ст̄орит̄ел, ут̄ешит̄ел, хранит̄ел, хулит̄ал* и *хулник, учит̄ел; сп̄.* и сложенки: *душег̄убит̄ел* и *душег̄убец, идолосп̄ужит̄ел, благ̄одет̄ел; вседржат̄ел.*

Кај извесни примери преовладува значењето н о с и т е л на својство од основата, сп.: *жит̄ел, наст̄ојат̄ел, неп̄ријат̄ел.* Инаку со исклучок на именките *зап̄инат̄ел, наст̄ојат̄ел, содет̄ел; благ̄одет̄елница,* другите посочени примери се обични или можни и во современиот македонски јазик. Со синонимна функција во случајов се одбележени суфиксите *-ник* и *-ен*: *хулит̄ел* и *хулник, душег̄убит̄ел* и *душег̄убец.*

С у ф и к с о т *-ец*. Освен со значењето в р ш и т е л на глаголско дејство, застапен е и во примери со значењето л и ц е или п р е д м е т со с в о ј с т в а од основата (в. подолу). Во однос на *-т̄ел*, овој суфикс со значењето в р ш и т е л на глаголско дејство во текстовите од К р ч о в с к и е послабо застапен, при што дел од примерите претставуваат сложени образувања – карактеристични за книжната лексика. Во *Индексот̄* се регистрирани следниве примери:

*борец, куп̄ец* <<трговец>>, *п̄евец, т̄ворец, т̄ерг̄овец* (лит. *т̄рг̄овец*), или: *бог̄оборец, иконоборец, бог̄омолец, душег̄убец* и *душег̄убит̄ел, среброљубец, христ̄љубец, п̄салмоп̄евец* (сп. и *слат̄коп̄евец*), *мирот̄ворец, чудот̄ворец.* Изолирано стои именката "*п̄ијавец*".

Напоредност во употребата кај приведените примери се забележува само со суфиксот *-т̄ел* во примерот *душег̄убит̄ел* и *душег̄убец.* Паѓа в очи дека бројот на примерите на *-ец* со разгледаното значење во современиот јазик е далеку поголем.

С у ф и к с о т *-ица* или *-јца*. Евидентираните во *Индексот̄* примери, со исклучок на *п̄ијаница*, претставуваат особеност на црковнословенскиот јазик, сп.: *убијца* (лит. *убиец*), *ходат̄аица*, покрај *ходот̄ај* <<застапник, посредник>>; или: *п̄рељубодејца, самоубијца.* Одбележаните примери во современиот македонски јазик се употребуваат со суфиксот *-ец.* сп.: *убиец, самоубиец, п̄рељубодеец.* Од друга страна, примерот пијаница го одразува народниот јазик.

С у ф и к с о т *-ач*. Од разгледаните суфиксни образувања со значењето в р ш и т е л на глаголско дејство во текстовите од К р ч о в с к и најслаба застапеност имаат оние со суфиксот *-ач*, којшто е евидентиран сѐ на сѐ во три примери: *врач, ковач* и *орач*, покрај *орар*. Со посоченото значење суфиксот *-ач* во современиот јазик спаѓа во групата распространети и продуктивни суфикси.

С у ф и к с о т *-ок*. Единствен евидентиран пример со значењето в р ш и т е л на глаголско дејство е именката *сведок* (но сп. *свидет̄елст̄во*), на кој во бугарскиот и руското јазик му одговара синонимот *свидет̄ел.*

### г) Лице со својства од основата

Иразувањето на ова значење во текстовите од Крчовски станува со суфиксите: *-ак, -ник, -ар, -ец, -ија* и *-ина*.

Суфиксот *-ак*. Регистриран е само еден пример – *јунак*.

Суфиксот *-ник*. Како и во современиот јазик, застапен е во примери образувани од именска, придавска и глаголска основа (кај последниве присутно е и значењето вршител на дејство од основата), сп.:

*блудник, грешник, девственик, духовник, љубовник, церковник, завистник, јузник* и *јужник* (стсл. ӡьnікъ <<роб>>), *корчемник* <<крчмар>>, *клеветник, неверник, ненавистник, праведник, пустиник, путник* (лит. *патник*), *разбојник, сродник, свајаштеник* (лит. *свештеник*), *скуделник* <<грнчар>>, *соперник, сотник;* или: *маѓесник* (маѓеса), *патник* (пати), *работник;* или: *испитник, отступник* (лит. *отстапник*), *послушник, приставник,* <<управител, надзорник, чувар>> (П), *причастник, угодник, хулник* и *хулител;* сп. и сложенки: *идолопоклоник, клетвопрестпуник, благовестик, братоненавистник, первомученик.*

Еден дел од приведените примери типични се за црквенословенската лексика, сл.: *блудник, грешник, девственик, духовник, церковник, јузник, ненавистник, соперник, сотник, скуделник, испитник, приставник, причестник*. Другите се среќаваат и во современиот јазик, со забелешка дека во некои од нив *-ник* е изземстен од суфиксот *-ар*, сп. *корчемник*, *<<крчмар>>*, место *скуделник* се употребува синонимот *грнчар*, образуван со суфиксот *-ар* од именката *грнец*.

Суфиксот *-ар*. Овој денес мошне распространет и продуктивен суфикс, пред сè со значењето носител на даден занает или занимање, во текстовите од Крчовски е евидентиран само во десетина примери, сп.: *бољар, господар, другар*; или: *кључар, лозјар, козар, овчар, рибар*; или: *лекар* (сп. и *хекимин* и *хекимиџија*), *орар,* покрај *орач*.

Суфиксот *-ец*. Слично на оние со *-ник*, именките со овој суфикс имаат придавска, именска и глаголска основа. Значењето носител во својства од основата преовладува во примери изведени од придавска основа, само што нивниот број тука е поограничен, сп.: *лакомец, мертвец* (лит. *мртовец*), *младенец, мудрец, слепец, старец;* сп. и *лихоимец,* <<лакомец; скржавец>> (П).

Освен со посочените суфикси, значењето носител на својства од основата во изолирани примери се изразува со суфиксите *-ија* (*судија*) и *-ина*. (роднина), за кои далеку покарактеристични се други значења.

### д) Лице од дадена народност или жител на некоја населба одн. крај

Именките со вакво значење во текстовите од Крчовски се малку на број, кое во извесна мера е обусловено и од црковно-поучниот карактер на

текстовите. Во *Индексот* се регистрирани десетина примери со суфиксите: -*ин*, -*јанин* (-*анин*) -*итјанин*, -*итски*. и -*ли* сп.:

Суфиксот -*ин*: *Арапин*, покрај *Арап*, *Евреин*.

Суфиксот -*јанин* - (-*анин*): *Агарјанин, Египтјанин* (лит. *Египќанец), Римљанин, Содомљанин* (Содома); или: *граждани, сељанин* (лит. *селанец*); или *сечиштјанин* (Сечишта).

Денес распространетите сложени суфикси -*јанец* (-'*анец*) и -*чанец*, коишто истовремнео претставуваат особеност на македонскиот јазик , во текстовите од Крчовски не се регистрирани.

Суфиксот -*ец*: *Френци* (=лит. Французи).

Суфиксот -*итјанин* (гр. - ιτ + -*јанин*. Евидентиран е само примерот Израелитјанин, којшто е преземен преку црковнословенски текстови.

Суфиксот -*итски* (гр. - ιτ + -*ески*). Слично на претходниот суфикс, каде -јанин го поткрепува значењето на грчкиот суфикс -ιτ, тука таква улога има суфиксот -*ски*. Застапен е, меѓутоа, само во презимиња, сп.: Дионисиј *Аеропагитски*, Симеон *Тессалонитскиј*.

Суфиксот -*ли* (тур. -lı, -*li*, - *lu*, -*lü*). Како и претходниот суфикс, регистриран е во презимиња образувани по местото на основоположникот, сп.: Захо *Разлокли* (г. Разлог), Стојан *Станболи* (Истамбул).

Паѓа в очи дека Крчовски во случајов се служи со форма поблиска до турскиот оригинал. Во современиот јазик таа се среќава главно проширена во -*лија* или поткрепена со домашните суфикс -*ев* и -*ски*, сп.: *кратовалија арх., разг.* (в. *кратовец*, *кратовчанец*), *патешкалија* (жител на Патешка Река, Скопско). Повеќе траги, од овој суфикс имаме во презимињата на -*лија*, -*лиев*, *ли(ев)*, -*ски*, сп., на пр.: *Варошлија, Росоклија;* или: *Банскoлиев, Војницалиев, Маркалиев, Турновалиев, Пенушлиски*.

## ѓ) Лице од женски пол

Ова значење во текстовите од Крчовски е евидентирано во примери со формантите: -*а, -и; -ија, -иња, -ка* и -*ица,* сп.:

-*а*, -*и*: *дева* (сп. и *приснодева*), *раба*; *мати* (*богомати*), *дшти*;

-*ија*: *игуменија* (игумен); -*иња*: *робиња* (роб);

-*ка*: *пасторка* (пасторок), *сељанка*; *сиромашка*, *Циганка*;

- *ица*: *отроковица* (отрок), *царица*, *пророчица* (пророк), *вдовица* и *удовица*); *мироносица*, *безумница* (*безумник*), *блудница*, *начелница*, *поклоница*, *помоштница* или: *владичица*, *калуѓерица* (лит. *калуѓерка*).

### е) Направа или предмет на трудот

За изразување на ова значење кај К р ч о в с к и нашле примена суфиксите: *-ло,* одн. *-ало*, *-ило*, *-иво*, *-ка*, *-ачка*, *-ник*, *-ница*, *-иште*, *-ок*, повеќето од кои се застапени во изолирани примери.

С у ф и к с о т *-ло* (*-ало*, *-ило*). Примерите со ова значење имаат глаголска основа. Нивниот број кај К р ч о в с к и е доста ограничен, сп.: *облекло*, *светло*; или: *зерцало* (дслов.), напоредно со *огледало*; или: *белило*, *кадило*; сп. и *кадилница* (кади); *носило*.

С у ф и к с о т *-иво*. Регистриран е само примерот *сечиво*.

С у ф и к с о т *-ка*. И овој повеќезначен суфикс со посоченото значење регистиран е во мал број примери, сп.: *покривка*, *свирка*.

С у ф и к с о т *-ачка*. Доста распространет и карактеристичен за современиот македонски јазик, овој суфикс во текстовите од К р ч о в с к и е регистриран само во примерот *отровачка*.

С у ф и к с о т *-ник*. Именките на -ник пораспространети се со значењето л и ц е со својства од основата. Разгледуваното значење, во секој случај, застапено е во мал број примери, сп.: *свештник* (лит. *свешник*), *светилник*; или: *набедреник*, *нарукавник* (= *наракавник*).

С у ф и к с о т - *ица* или *-ница* (*-н+-ица*). Спаѓа во суфиксите со повеќе функции и значења. Со разгледуваното значење одбележани се примерите: - *златица* <<лит. златник>> (П); или: *беграјаница* <<пурпурна (црвена) облека>>, *колесница*, покрај *кола*; или: *кадилница* (и *кадило*).

Одбележаните именки карактеристични се за црковнословенската лексика, којашто кај К р ч о в с к и нашла одраз и кај други суфикси одн. значења. Посочените примери во РМЈ обично не се регистрирани или се среќаваат со подруг суфикс. Така именката златица денес се употребува со суфиксот *-ник* (*златник*), а примерот *колесница* наполно е изместен од синонимот кола.

Со разгледуваното значење во изолирани примери се застапени и суфиксите: *-ец*, *-иште* и *-ок*, сп.: *-ец* (*грнец*, *клинец*), *-иште*, *(сокровиште)*, *-ок* (*опинок*).

### ж) Значењето м е с т о, м е с н о с т или к р а ј

Со функција на ова значење К р ч о в с к и ги употребува, повеќе или помалку, следниве суфикси: *-ник*, *-ец*, *-ица* или *-ница*, *-иште*, *-ско*, *-ло* и *-ина*.

С у ф и к с о т *-ник*. Потипичен е со одбележните и други свои значења. Во секој случај, значењето м е с т о е регистрирано само во примерите: *жертвеник* (= лит. *жртвеник*) и *источник* <<извор>>.

С у ф и к с о т *-ец*. Со значењето м е с т о е регистриран примерот *студенец*.

Суфиксот *-ица* или *- ница*. Со значењето место или просторија овој повеќезначен суфикс е употребен во примерите: *воденица*, *житница*, *скривница*, аналогоно на кои е образувана и именката *баждарница* (тур. *баждар*).

Суфиксот *-иште*. Значењето место каде што е или каде што било она што содржи основата истапува како основно кај именките на *-иште*. Нивното изведување станува од именска и глаголска основа. Во текстовите од Крчовски се одбележани следниве примери:

*капиште* <<1. жртвеник. 2. незнабожечки храм>> (П), *позриште* (кај Крчовски се среќава и формата *сопириште*) <<тркалиште, стадион; боиште, поле>> (П), *селиште* <<населено место>> (РМЈ), *хридиште* <<ридно место>>, *црквиште* <<1. место каде што имало некогаш црква; 2. оградено земјиште околу црква; црковен двор>> (РМЈ); или: *пристаниште* (сп. рус. *пристань*, *игралиште*, *судиште* и *судилиште* <<суд>>.

Суфиксот *-ско*. Овој по потекло придавски суфикс со значењето месност или крај застапен е во географски називи, коишто во современиот јазик имаат голема распространетост, сп. "*Дебарско, Кратовско, Самоковско, Штипско*".

Суфиксот *-ло*. При сè што значењето место кај именките на *-ло* е често и едно од основните значења, во текстовите од Крчовски е регистриран само примерот *легало*.

### з) Експресивно значење

Именките со вакво значење во текстовите од Крчовски се доста ретки, кое се должи на литературниот жанр на овој наш преродбеник. Ако се исклучат примери од типот *злосмрадие*, *чревоугодие* и сл., каде експресивниот елемент е лексички изразен, примери со пејоративно значење обично не се среќаваат (суфиксот *-ишта* се употребува со множинско значење, сп. *пилци* и *пилишта*). Во случајов позастапено е главно деминутивно-хипокористичното значење, кое е евидентирано во именки со суфиксите: *-ец*, *-ица*, *-ка* и *-че*, сп.: *-ец*: *агнец* и *агнц*, *телци*; *младенец*; или: *дукатец*, *покровец* (во именката *скакулец* експресивната нијанса во значењето е затемнета);

*-ка*: *колипка* (колиба); *-ица*: *девица* (дева), *сиротица*);

*-е*, *-че*: *отроче* (отрок); *момче*, *агнче*, покрај *агнец*.

### Заемки од турскиот јазик

Слично на современиот македонски јазик, важно место во лексиката на Крчовски заземаат заемките од турскиот јазик, меѓу кои има бесуфиксни и суфиксни образувања. Еден дел од примерите со значењето лице се поткрепени од домашниот суфикс *-ин*: на пр. *душманин* (тур. düsman), *телалин* (тур.

telal), *хекимин* и *хекимџија*: тур. *hekim*. Повеќето од турските именски суфикси се одразени и во текстовите на Крчовски, сп.: *-ија*, *-ане*, *-ли*, *-л'к* и *-лук* (лит. *-лак*), *-џија* (*-чија*), сп.:

Суфиксот *-ија* (тур. *-i*, *-i*, *-u*, *-ü*). Именките со овој суфикс обележуваат својство или лице со својства од основата, сп.: *лакрдија* "разг. 1 и 2" (РМЈ): тур. *lâkirdi*; или: *бекчија*, "арх. в. полјак" (РМЈ); *комшија* (тур. *komşu*), *сајбија* (тур. *sahibi*) "разг. 1. и 2." (РМЈ), сп. и презимето "Анастас *Терзиа*".

За суфиксот - *ли* стана збор на стр. 8.

Суфиксот *-ане* (тур. hane). Регистриран е само во примерот *цепане*, којшто е одбележан и во РМЈ со ознаката "разг. арх".

Суфиксот *-л'к* или *-лук* (лит. -лак): тур. - *lik*, - *lik*, - *luk*, - *lük*). Застапен е во именки со значењето својство (= *-ство*, *-ост*); *душманл'к* (= *душманлак*), *шаитл'к, јал'н, шајтл'к* <<лажно сведочење>>, аналогно на кои е образувано и *христианл'к*; или *фодуллук*.

Суфиксот *-џија* (*-чија*): тур. - *ci*, - *çi*. Се среќава во именки со значењето лице со својство или занает, сп.: *ѓумрукчија*, *изметчија* и *измеќар*, *капиџија*, арх. <<вратар>> (РМЈ), *механџија* в. *меанџија* арх. *папуџија* (РМЈ), или: *јабанџија* "в. туѓинец" (РМЈ), *мирасчија* арх. (РМЈ), *рицаџија* (арх. <<молител>> (РМЈ), *чорбаџија*: сп. и примери од типот Миташ *Абаџи*, Мито *Бојаџи*, Мицо *Мунџи (мумџи(ја)*, <<свеќар>>, Мицо *Сапунџи*, Павле *Ќурчија*, Јоанчо *Чорбаџи*.

*

* *

Во поглед на зборообразувањето, текстовите на Јоаким Крчовски можат да се прокоментираат со следниве согледувања. Типовите именки, основните значења на именките, како и формантите со кои станува самото образување се или идентични или сосем блиски до оние од современиот јазик. Она со кое Крчовски во случајов се разликува од современиот јазик е главно застапеноста на формантите во основните значења на именките, како и ретноста или отсуството на одделни, најчесто сложени (деривативни) суфикси, чиешто затврдување станало по дејноста на Крчовски. Кај суфиксите што обележуваат дејство или апстрактен поим видливо доминира суфиксот *-ие* (*-ние*), додека синонимните суфикси *-ње* и особено *-ба* и *-еж* се застапени во сосем ограничен број примери, коишто се, меѓутоа, карактеристични за современиот јазик.

Именките со значењето својство во однос на оние со значењето дејство или апстрактен поим се послабо застапени, но во нив се опфатени главно сите постојани суфикси, сп.: *-ие*, *-ија*, *-ина*, *-ст*, *-та* и *-ство*, како и дериватите *-отија*, *-штија*, *-штина*.

Значењето в р ш и т е л на глаголско дејство најчесто се изразува со суфиксот -*тел*, покрај кој можни се суфиксите -*ник* и -*ец*. Изразувањето на значењето лице со својства од основата станува предимно со придавање на суфиксите - ник, -*ар* и -*ец* на именска или придавска основа.

Значењето л и ц е од дадена н а р о д н о с т или ж и т е л од дадено место одн., крај се изразува со суфиксите -*ин* (*Арапин*, покрај *Арап*, *Евреин*), -*јанин* (*Египтјанин*, *Содомљанин*; или *сечиштјанин* (*Сечишта*), -*ец* (*Френци*). Деривативните суфикси -*јанец* и -*чанец* не се евидентирани. Во изолирани примери одразен е и грчкиот суфикс -*ит* во -*итин*, -*итјанин* и -*итски*, како и турскиот суфикс -*ли* (Захо *Разлокли*).

Кај именките со значењето л и ц е од ж е н с к и п о л застапени се форматите -*а* (*дева*), -*ија* (*игуменија*) -*иња* (*робиња*), -*ка* (*сељанка*), -*ица* (*безумница*; *владичица*; *калуѓерица* : лит. *калуѓерка*).

Именките со експресивно значење се ретки, притоа главно оние со деминутивно-хипокористична нијанса изразена со суфиксите: -*ец*, -*ка*, -*ица* и -*е* или -*че*.

Сето изнесено упатува на заклучок дека зборообразувачкиот систем на именките во текстовите од Ј о а к и м К р ч о в с к и претставува постара фаза од зборообразувањето на современиот јазик.

*Борис МАРКОВ*

## Условни скратеници

К – Јоаким Крчовски.

Пет – Сава Петковић, *Речник црквенословенскога језика*, Сремски Карловци, 1935.

Пр – *Правопис на македонскиот литературен јазик.*

РМЈ – *Речник на македонски јазик,* I, II, III.

Мик – Fr. Mikloshich, *Lexicon palaeoslovenico -graeco - latinum.*

# ЗА КОМУНИКАТИВНОСТА И ЗА АКТУЕЛНОСТА

Во врска со Григор Прличев се зборувало и се зборува, меѓу другото, дека од различни причини не сме му се оддолжиле соодветно за она што го сторил... Всушност, искажувањата на оваа тема можеме да ги обопштиме во вид на две прашања:

1. Дали добил според заслугите?

и:

2. Дали заслужил сѐ што добил?

Второво прашање, токму во ваква форма, го оправдуваат некои наши постапки. Меѓу најнаивните ќе го спомена овде нашиот однос кон формата на неговото име, т.е. неговото преименување како *Глиīор* (одвреме - навреме во средствата за јавно информирање) или како *Глиīорие Прлиќ* на еден плакат од 50-тите години (во врска со едно предавање посветено на него). Наведувањето на овие, инаку можни ликови на ова лично име се прави со стремеж да се постигне почитување на формата на секое име, особено на формата усвоена од нормата.

Од групата на помалку наивните постапки што не ги заслужил Григор Прличев, како најактуелен, ќе го спомена натпреварот околу приматот во издавањето на неговата оставнина, натпревар што може негативно да се одрази врз ритамот на обработката на ракописите и врз изборот на компетентни проучувачи.

*

*　　　*

Темата на ова излагање стои во потесна врска со првото од наведените прашања и на него ќе се навратиме подоцна.

*

*　　　*

Несомнено е компликуван процесот што ѝ претходи на оцената на вредноста на едно дело или на една дејност: Многу нешта треба да се проучат и

да им се најде вистинското место, а се чини најдобро во тој процес е да се тргне од авторот на делото или од двигателот на дејноста, зашто и (нај)големото дело и (нај)важната дејност носат печат на авторот/двигателот - како личности. Изгледа дека не може со сигурност да се определи дали е потешко да се вреднува дело или дејност на современици или на личности од минатото: современиот автор може да му пречи на своето дело на неговиот пат кон објективната оцена, а покојниот автор, пак, меѓу другото, по правило ги има однесено со себе тајните на својот творечки чин. За автори и дејственици од минатото постои и реална можност да бидат оценувани од аспектот на актуелниот момент. Во врска со горново стои потребата од воспоставување и почитување на критериуми базирани на анализите на делата од аспектот на одделни признаци. Меѓу нив можат да најдат свое место комуникативноста и актуелноста.

Комуникативноста и актуелноста како елементи – белези при оценката на едно дело можат да се посматраат, меѓу другото, од гледна точка на темата, на нејзината обработка и на јазичниот израз. Само врз основа на овие компоненти може да се оформи една скала со крајно херметични дела на едниот крај и со дела за најширока публика – на другиот.

Во нашава средина, во последно време, сведоци сме на едно специфично излегување на одделни појави од современиот живот – на театарската сцена и во рамките на масовни приредби често пренесувани на малите екрани. Сведоци сме, исто така, на една тенденција за комуницирање со публиката, со читателите и со слушателите – само на локалниот говор и овде на прво место стои градскиот скопски говор, кој често се пројавува во варијанти непознати за родените скопјани. Имаме, значи, меѓу другото, драмски текстови со теми од современиот живот третирани на хумористично-сатиричен начин и имаме јазичен израз сведен на локален говор. Дали е ова враќање кон нашата битова драма од периодот меѓу двете световни војни? Не, зашто битовите драми, такви какви што беа, одиграа важна и позитивна улога за тој период од нашата историја, а актуелниве драмски претстави се резултат на слободен избор и свесно определување. За учесниците на овие проекти нема сомневање во комуникативноста, во актуелноста и во популарноста на претставите. Главен аргумент: бројот на гледачите. Овој факт нè тера да се обрнеме кон причините за овие не-многу-одушевувачки состојби...

Творештвото на Григор Прличев, толку хетерогено и со толку варирања во поглед на намената, па и на нивото, во голем дел имало своја читателска и слушателска публика: "Сердарот" во Атина, "1762 лето" и беседите – во Охрид, на пример. А како комуницира тоа творештво со современиот читател? Трите современи препеви на "Сердарот", секој со своја концепција и со свои несомнени вредности, сведочат не само за фактот дека овој поетски бисер, како што го нарекува д-р М. Петрушевски, претставувал и ќе претставува предизвик за македонските творци, предмет на анализа за литературните историчари, но и творба привлечна за поширок круг читатели. Поставката на "Мартолозот" на

"Охридско лето 1992" на гробот на поетот и во Охридскиот амфитеатар пред многубројна публика беше уште едно сведоштво дека Прличев пишувал и зборувал за нешта актуелни не само за неговото време туку и за нас денес. Нема да се претера ако се рече дека "Мартолозот" беше претстава што оствари со публиката комуникација во најубава смисла на зборот.

Од беседите (словата/говорите) што ги држел Прличев при различни поводи, најинтересни се за нас оние од почетокот на неговата борба (1866-67) против грчката доминација во црквата и во училиштата. Непосредното општење со сограѓаните природно му ја наложува на Прличев употребата на охридскиот говор. Меѓу овие текстови се изделува по многу нешта беседата "Чувај се себеси". Би се претпоставило дека тематски овие беседи можат да имаат само историска вредност за денешниот читател. Меѓутоа, некои пораки, совети, размислувања, со својата автентичност, со познавањето на тогашните состојби и тоа не само во родниот град на поетот, ги прават многустрано интересни и актуелни.

А што да кажеме за јазичниот израз? На кој современ стандарден јазик му е најблизок? Конечната верзија на "Чувај се себеси", подготвена за читање пред охриѓаните (а не онаа што е отпечатена во цариградското "Време"), таа што останала кај ќерката на поетот Деспина и што е објавена во транскрипција на Блаже Конески, претставува најдобар доказ за тоа за каков говор и за кој јазик може да се зборува овде...

... И кога читам дека е Прличев "меѓу првите дејци за бугарско национално освестување во Македонија" и дека од Македонија (во Скопје, во 1830 година) започнала борбата за самостојност на бугарската црква (Г. Константинов, предговор кон Избраните трудови на Гр. Прличев, Софија 1939), како и дека Македонците национално се разбудиле како Бугари порано од т.н. источни Бугари (М.С. Дринов, Съчинения, том 2, Софија 1911), се прашувам уште колку – не време туку – ментален напор му бил потребен на Прличев да согледа некои аналогии со грчката пропаганда и да изведе некои заклучоци.

... А дека имал можности за тоа не треба да се сомневаме. Ќе изнесам овде само еден пример, еден цитат од беседата што ја одржал Прличев во врска со претстојното осамостојување на бугарската црква. Еве што вели Прличев:

"Царот реши со здрав ниет да оделит црквата българска от грската. Патрикот сакат да оделит 19 епархии за България и патрикот български да бидит во Филибе. А тие епархии, шчо се от Солун вамо, не сакат да ј(и) оделит, зашчо ни борајт нас оти сме грци. Но българите си ј(и) сакает свите епархии и Патриканата ја сакает да им бидит в Охрит. Та пулите, ние не сакаме: братјата наши сакает за нас. Ние не харџиме: братјата наши арџеет за нас... Толку го честеет Охрида града и го љубет, и дејна и ношча за него болеет и за него зборвет. Само ние кајметот не му го знајме".

Што недостига овде? Само една промена на, така да се каже, емпатиската врска: да не се зборува од името на интересите на "братјата наши", туку на нашите сопствени интереси.

Кога сме кај емпатијата сфатена пошироко, значи и надвор од јазикот, ќе си дозволам да споменам дека е можно и поинакво гледање на централната положба на Македонија. Таа (Македонија) може да се третира и како периферија на најмалку четири (така да се рече) дифузни центри. На овој третман многу му помага тезата за големата етничка измешаност на овие простори.

*

* *

Да се вратам на прашањето: го добил ли Прличев она што го заслужил? Единствениот одговор е: со оглед на сѐ, се сторило она што можело да се стори.

Григор Прличев, тој поет и пречувствителен син, тој граѓанин на Охрид со сите можни конотации сврзани со овој факт, ги платил скапо заблудите на своето време, но и низа свои заблуди (меѓу кои и таа дека тој што е сурово строг кон себеси има право да биде таков и кон другите).

Всушност, од гледна точка на Прличев, прашањево се чини беспредметно зашто првиот мотив за неговата дејност секако не биле признанијата. Најдобриот начин на однесување кон неговото дело е да се открива и да се кажува вистината. А за вистината секогаш има време.

*Лилјана МИНОВА-ЃУРКОВА*

# КОН СТЕПЕНОТ НА КВАЛИТАТИВНОСТА/ КВАНТИТАТИВНОСТА НА ЈАЗИЧНИТЕ ИНОВАЦИИ ВО XIX ВЕК

0. Иновациите општо, а и на лингвистички план, настануваат и се одвиваат во определена временска релација, која, како хронолошки интервал, се вклучува во поширока или потесна дијахрониска рамка, или инаку речено, претставува дел од одредена и историски детерминирана епоха. Како логичка последица на таквата констелација иновациите, преку конкретен временски отсечок, директно комуницираат со општата периодизација на даден феномен, во конкретниов случај со периодизацијата на историскиот развој на македонскиот писмен јазик.

Во постојната глобална периодизација на македонскиот писмен јазик XIX век претставува една негова алка, хронолошки интервал на кој, не само поради неговата должина, временската димензија, со право се гледа како на период од особено значење за нашата општествено-политичка и културна историја. Таквиот негов статус во нашиот историски контекст претставува одраз, освен на внатрешните закономерности, особено и на состојбите во западноевропскиот ареал. Имено, деветнаесеттиот век за одделни држави, земји, етнички или етатистички целини се одликува со евидентно поекплицитна квалитативна конотација која се огледува во степенот на индустријализацијата, во издигнатоста на граѓанските односи, во националните преродби и формирањето на нациите, во дооформувањето и кодифицирањето на нивните литературни јазици и во други надградбени сфери.

Овој еволутивен и афирмативен процес се одразил и во рамките на словенскиот ареал и условил манифестираната и посакуваната етатистичка и национална индивидуалност, освен на политички и на економски план, да добие формален израз во вид и на кодифициран лингвистички код, како еден од основните атрибути на националната самобитност.

Во овој контекст и поглед нашите северни и источни соседи, благодарение на поповолните општествени околности, успеале поподготвено да се постават кон актуелните прашања и барања на времето, вклучувајќи го и прашањето на јазикот, постигнувајќи во неговото решавање евидентен квалитативен скок.

Во споредба со нив состојбата во опсегот на македонскиот лингвистички и етнички ареал, гледано интегрално, се одликува со карактеристична интранспарентност и нееднозначност во поглед на степенот на квалитативноста/квантитативноста, односно со имплицитна доминација на квантитативната дистинкција.

1. Причините се дефинираат и се откриваат во општата состојба која владееше во зоните под отоманска управа, во затвореноста спрема западноевропските динамични струења, накусо во анемичното дотрајување на отоманството. Општата клима во најголемиот дел, како од територијата на Македонија, освен во неколкуте урбани градски средини, така и од овој период, а особено првата половина, сликовито и пластично се огледува во меланхоличноста и апатичноста на, речиси, безнадежната воздишка на тетоецот Кирил Пејчиновиќ: "...от зачала до ниње пребиваем во гурбетлук во место уничиженіј, во запустении свјатих церквеј и манастиреј".

Така, во нашите предели и средини не успеале да стигнат и да најдат соодветен одраз идеите на просветителското движење и на рационализмот на Западна Европа од XVIII век, така што македонските книжевни текстови од првата половина на XIX век тематски и содржински остануваат во опсегот на средновековната традиција.[1]

Од наполеонските војни, кои кон крајот на XVIII и во почетокот на XIX век, темелно и од корен ја преораа Европа и ја прекроија нејзината карта, до Македонија како да не стигнало ни некој вид задоцнето или залутано ехо.

Аналогна, но не идентична, е и состојбата во однос на одразот на индустриската револуција од која Западна Европа зачекори во моќна агресивна, но и прогресивна – материјално продуктивна и духовно креативна велесила. Нејзиното ехо во македонските предели под отоманска управа стигнало позабележливо кон последните децении од XIX век и ја поттикнало економската, трговската и занаетчиската иницијатива и почетната капиталистичка експанзија преку која се издигнала и ситната буржоазија која и национално се разликувала од дотогашните имотни сталежи. Развојот на градовите, формирањето на чаршијата и општоекономското издигнување резултираа во појавувањето и во создавањето на македонската интелигенција која постепено станува носител на културно-просветните и на сите прогресивни струи и идеи, особено во втората половина од овој период.[2]

2. Општо, во интегрална смисла, логично е да се допушти дека статусот на деветнаесеттиот век, особено во корелација со другите еквивалентни интервали, еднозначно е од квалитативен карактер, односно дека тој е резултат на квалитативниот еволутивен скок, реализиран со негирањето на претходниот

---

[1] А.М. Селищев, "Хаджи Йоаким и язык его книг", *Македонски преглед,* год. IX, кн. 3 и 4, София 1935, стр. 136.

[2] Б. Конески, *Кон македонската преродба*, Скопје 1959, стр. 6. *Историја на македонскиот народ*, книга втора, Скопје 1969, стр. 7-24, 34-42.

век. Друго е прашањето за карактерот на иновациите што на лингвистичко рамниште настанале во текот на овој период. Аналогијата во поглед на хронолошката еднозначност, во случајов не е ни применлива, ни валидна, бидејќи состојбата во врска со иновациите се проектира најмалку на два плана, и тоа со нееднаков степен на квалитативна или на квантитативна дистинкција.

Според постојната периодизација на историскиот развој на македонскиот писмен јазик овој временски интервал во целост влегува во вториот дел од генералната поделба, наречен новомакедонски период,[3] а на внатрешен план, т.е. во рамките на XIX век, се изделуваат три етапи, односно три потпериоди. Нивното меѓусебно конфронтирање се наложува само по себе.

3. Во глобален поглед, а со одредена априорност, најзначајното место би го зазел потпериодот на втората половина од овој век, без неговиот крај. Оваа фаза едновремено се совпаѓа со ренесансните појави и стремежи кои се во функција на нашето културно-просветно и национално издигнување, чијшто дострел во поглед на достигната осознаеност за националната самородност и припадност кон македонскиот етникум е засведочен во експлицитна лапидарност на своевидното кредо, на тоа "верују" на Т. Попов: "Да не се л□жиш, Деспоте, националниот дух у Македониа до такво дереже денеска је стигнат, штото и сам Иисус Христос ако слезит от небоно неможит да го уверит Маќедонеца, оти тој је блгарин иљи србин..."[4]

Во цитираниот исказ е концентриран спектарот на појавите врз кои се базира дефинирањето на Македонската преродба. Во оваа смисла и во овој контекст достигнувањата, општо кажано, се од квалитативна природа.Но од инаков вид е проблемот кој се однесува на јазичните иновации, особено во поглед на клучното прашање, т.е. македонскиот литературен јазик. Неспорен е фактот дека во оваа етапа се направени сериозни чекори за неговото разрешување. Но крајниот резултат се сведува на квантитативно рамниште, т.е. одделните потфати, конструкти, проекти и слични обиди не внесоа нов квалитативен скок во поглед на решавањето на македонското јазично прашање преку прижелкуваната инаугурација и кодификација на потенцијалниот македонски литературен стандард.

Појавените иницијативи не успеале да ги надраснат дезинтегралните тенденции и да ја наложат интегралната идеја за физиономијата на идниот литературен јазик, останувајќи и одвивајќи се така само на релациите повеќе – помалку од што е обусловен и квантативниот карактер на лингвистичките иновации од оваа фаза.

4. На оваа преродбенска фаза ѝ претходи потпериодот на првата половина од деветнаесеттиот век која и почнува со него, т.е. со квалитативниот временски прелом кој едновремено се совпаѓа со крајот на старомакедонскиот и со

---

[3] Б. Конески и О.Ј. Настева, *Македонски текстови од 10-20 век,* Скопје 1972,стр. 5-8, 43-4.

[4] *Ibidem*, стр. 88.

почетокот на новомакедонскиот период од периодизацијата на нашиот писмен јазик. Содржинската квалитативна тежина на оваа фаза произлегува од типолошкиот карактер на јазичните иновации. Имено, во втората деценија од оваа фаза е извршена смената на основата на македонскиот писмен јазик.[5] Оваа смена, како што е познато, е реализирана со појавувањето на текстовите на Јоаким Крчовски и на Кирил Пејчиновиќ во кои народниот јазик, од аналитички тип, се наложил како основа на идниот лингвистички стандард, тогаш за "некнижните и простејшите", т.е. со сфера на употреба во, условно наречениот, "низок" стил, но постепено тој навлегува и во сферите на "високиот" стил, односно ги покрива сите сфери и сите функции на писмениот јазик.

Потенцијалното резиме во однос на квалитативноста/квантитативноста на оваа фаза би можело да се состои во констатацијата дека не само во општа смисла, т.е. од гледна точка на хронолошката детерминираност и на периодизацијата на македонскиот писмен јазик, туку и, особено, во однос на иновациите на лингвистички план, доминира квалитативната дистинкција, и тоа со висок степен.

5. Третата етапа од деветнаесеттиот век, со која се заокружува овој период и која на јазичен план, во извесна смисла, и го пречекорува, се вбројува меѓу најзначајните фази од историскиот развој на македонскиот писмен јазик. Аналогна е и нејзината позиција во опсегот на периодот на XIX век, така што нејзината квалитативна дистинкција се карактеризира со највисок степен.

Имено, оваа етапа е во знакот на најзначајната иновација на лингвистички план, реализирана со епохалното дело на Крсте Петков Мисирков "За македонцките работи", со тој експлицитен полидимензионален и историски квалитативен скок во разрешувањето на јазичното прашање. Со ова дело, и во него, е извршена инаугурацијата, а делумно и кодификацијата на македонскиот литературен јазик. Наспрема состојбата во двете претходни фази во оваа не само што е извршена инаугурацијата, туку се дефинирани и основните принципи и е издадено и првото дело: (предложената книга) "јас и је написаф на централното македонцко наречје, које за мене от сега на тамо имат да бидит литературен македонцки јазик".[6]

*Мито МИОВСКИ*

[5] Јоаким Крчовски, *Собрани текстови*, Б. Конески, Предговор, Скопје 1974, стр. 14.
[6] К.П. Мисирков, *За македонцките работи*, София 1903, стр. XI.

# ТИПИЧНАТА ТЕМА НА АНДРОКТАСИЈА КАЈ ХОМЕР И ПРЛИЧЕВ

Влијанието на Хомеровата поезија во главните поетски дела на Григор Прличев е факт кој не подлежи на сомневање. Но, уште кај најраните критичари проблемот се појавува кога треба да се определи обемот, местото и значењето на ова влијание. Денес, се чини, преовладува мислењето дека по својот обем Хомеровото влијание во поголема мера се одразило во областа на стилот на поезијата на Прличев. Потврда за ова наоѓаме и кај самиот поет кога во почетното обраќање до музата во епот *Скендербеј* ѝ се моли со зборовите: **Περίβαλε τὰ ἔπη μου τὴν πάλαι χαρμονίαν** (С.48), кои професорот М. Петрушевски ќе ги преведе: "*во старата хармонија облечи ги зборојте*".

Јасно е дека оваа "стара хармонија" по која копнее Прличев е уметноста на поетското обликување на неговиот антички образец – Хомер, но за да добиеме претстава за тоа колку тој успеал во своите намери на подражавање, потребно е да укажеме на суштината на Хомеровиот стил, т.е. на механизмот на создавање епска поезија. Според современите иследувања, базична определба на Хомеровиот стил е формулаичноста која се пројавува како повторување на истоветни метрички модели во делови од стихот, во цели стихови па дури и во низи од стихови групирани околу определени типични теми. Поради честото повторување, определени епски ситуации добиваат типизирани облици. Оваа појава е особено видлива во многубројните сцени кои се однесуваат на борбата, на пример, двобојот или вооружувањето.

Во еден подолг текст[1] се обидов да ја определам суштината на стилското подражавање на Прличев во рамките на спомenативе две типични хомерски теми. Во случајов, намерата ми е тоа да го прикажам на примерот на типичната хомерска тема на андроктасија.

Андроктасија претставува низа на двобои дадени еднoподруго, при што победник во сите случаи е еден ист борец, обично некој истакнат херој. Но, иако оваа тема е само развиен облик на двобојот, таа содржи повеќе особености што ја издвојуваат како посебна.

---

[1] В. машинопис на одбранетиот докторат под наслов "Хомер и Прличев - влијанието на хомерската епска поезија на *Арматолос* и *Скендербеј* од Григор С. Прличев" од Витомир Митевски, Скопје, 1989, стр. 219.

Зад привидното разноличие на повеќе примери на андроктасија што ги сретнуваме во *Илијада*, продлабочената анализа го открива хомерскиот образец според кој сите тие се изградени. Темата ја прават препознатлива три конститутивни елементи. Првиот е непосредната помош што некој од боговите му ја укажува на борецот во напад. Вториот е каталогот (т.е. редењето на борците кои гинат еден по друг од мечот на херојот), а тој каталог често започнува и завршува со некој препознатлив формулаичен израз. Третиот елемент е задолжителната интервенција од противничката страна на завојуваните која единствено ќе го запре колежот на разбеснетиот херој.

Тука треба да одбележиме дека темата на андроктасија може во голема мера да варира според својот обем. Тоа се должи на начинот според кој е изграден самиот каталог, односно на содржините со кои тој се прилагодува на поединечните случаи. Тие содржини исто така се ограничени и сведени на: натуралистички описи на ранување, развиени споредби преку кои е опишано загинувањето и куси белешки од животот на загинатиот борец.[2]

Прличев како вонреден познавач на *Илијада* не можел да не ги забележи типичниот облик и содржините на андроктасија. Неговото свесно подражавање на Хомер тука го откриваме во присуството на типичните содржини со кои го индивидуализира каталогот.

Единствената андроктасија што ја сретнуваме во *Арма̄толос*[3] (*Сердаро̄т*) Прличев ја изградува со типичните хомерски содржини и подробности од животот на загинатите. Истите содржини ги откриваме и во осумте примери на андроктасија во епот *Скендербеј*.[4]

Но, ако се свртиме кон формалната страна на оваа типична тема, ќе видиме дека Прличев тука Хомера не го подражава во потполност. Навистина, формално гледано тука е присутен каталогот на борците што гинат (основниот конституент на темата), но скоро во сите поединечни случаи отсуствуваат преостанатите два формални конституента: непосредната божествена помош на херојот во напад и интервенцијата од спротивната страна која го запира нападот.

Залудно ќе ги бараме причините на ова отстапување на Прличев од хомерскиот модел во рамките на стилот. Тука не може да ни помогне ни основното разграничување на овие два вида поезија, на усна и пишувана епска поезија. Како и во некои други случаи, така и овде, тајната на стилските отстапки на нашиот поет ќе ја откриеме во идејната поставеност на неговите две главни поетски дела која е различна од онаа кај античкиот поет.

---

[2] Овие ставови главно се потпираат на иследувањата што ги прави B. Fenik во веќе класичното дело од оваа област *Typical Battle Scenes in the Iliad,* Wiesbaden, 1968. Тука особено се издвојуваат поставките изложени на стр. 68.

[3] Тоа е одличието на Кузман раскажувано од гласникот на Албанците во стиховите 353-424.

[4] Тука се вбројуваат четирите андроктасии на Скендербеј изложени во стиховите 2616-57, 2722-44, 3033-7 и 3560-618; и по една на Балабан (2775-92), Синан (2794-820), Црноевич (3019-37) и Дукаџини (3386-400)

Во *Арматолос* подзаскриено, а во *Скендербеј* сосема јасно Прличев ќе го постави христијанството како своја идејна подлога. Кузман се бори за правда, но не која било, туку за правдата на послабиот, угнетениот, потчинетиот. Христијанската конотација на заштитништвото на Кузман индиректно ја подвлекува одлуката на неговата свршеница Марија да стане калуѓерка. Впрочем, прво што поетот ќе ни го каже за Скендербеј во самата инвокација на истоимениот еп е дека тој "верата Исусова ја честил".[5]

Ваквата идејна поставеност го определува и однесувањето на двата хероја како и на нивните соборци и истомисленици и тоа наспроти однесувањето на Хомеровите херои.

Потврда за доследноста на Прличев во овој поглед наоѓаме, меѓу другото, и во преобликувањето на повеќе типични хомерски теми. Во споменатата тема на двобој, кај Хомер, победник е најчесто оној кој напаѓа прв. Во двобоите кај Прличев победник е редовно нападнатиот, навредениот, навидум послабиот. Една друга хомерска тема, темата на вооружување (всушност подготовката за борба) Прличев двапати ја обработува во Скендербеј запазувајќи ги во најситни подробности сите нејзини типични конституенти. Само во едно нешто ќе отстапи од моделот, имено кога херојот Скендербеј ќе го наметне крстот на градите. Се разбира, тоа е елемент кој го нема во изворниот модел, но нашиот поет свесно го разбива моделот за да го истакне посебно овој детаљ.[6]

Во светлото на овие примери можеме да ги разбереме и формалните отстапувања од типичната тема на андроктасија. Прличев не можел да го дозволи присуството на божеството во секој поединечен двобој затоа што неговиот христијански бог само начелно се поставува на едната од завојуваните страни, но одбегнува да се впушта во поединечните судири како што тоа го прават Хомеровите антропоморфни божества. Верувам дека и вториот елемент на хомерската тема, запирањето на нападот на херојот со противинтервенција, Прличев го отфрла од истава идејна причина. Хомерскиот борец, човек обземен од сопствената моќ и желба за слава, може да биде запрен во својот крвав поход само од некоја сила поголема од него. Херојот на Прличев редовно самиот го прекинува колежот, секако не затоа што му недостига храброст. Причината е поскоро во неговата богобојажливост. Христијанскиот воин на Прличев не се заборава ни во најголемиот борбен метеж, тој постојано внимава неговото херојство да не премине во прекумерност, надменост и дрзост.

---

[5] Во првите пет стиха Прличев, во хомерски дух, истакнува за кого ќе пее, т.е. што е тема на неговиот еп. Препевот е според М. Д. Петрушевски:

"Хор божествен од јунаци во паметта редејќи
се готвам да ви пеам јас за силниот Скендербеј,
што малечка водејќи тој од смели борци војска
испотепал многубројни агарјански мирјади
и верата Исусова пресветата ја честил;"

[6] Развиена анализа на типичната тема вооружување, освен во споменатиот докторат е објавена и во трудот на авторот на овој текст под наслов "Обработка на хомерската тема на вооружување во епот *Скендербеј* од Григор С. Прличев", *Жива антика* 40 (1990) 145-56.

Значи, разликите во обликувањето на темата на андроктасија имаат своја подлога во различното сфаќање на хероизмот.

Од една страна е хомерскиот кратофаниски хероизам како нескротлив изблик на моќта,[7] од друга страна е хероизмот во служба на христијанската идеја кај Прличев.

Потврда за изложенава теза наоѓаме и во споредбата на завршните андроктасии во *Илијада* и во *Скендербеј*. Едната е на Ахил, а другата на Скендербеј. Тоа е единствениот случај кај Прличев каде што божеството ќе интервенира за да го запре Скендербеј во неговиот воинствен налет против муслиманите.[8] Но, токму во овој пример каде што ни се чини дека нашиот поет барем во еден случај го усвоил хомерскиот модел во целост, излегуваат на површина суштествените разлики. Кај Хомер темата се завршува со божја интервенција: на разбеснетиот Ахил му се спротивставува речното божество Скамандер. Ахил ќе се повлече од бојот, но вмешувањето на Скамандер ќе предизвика низа реакции кои ќе доведат до општа караница меѓу олимписките богови.[9] Кај Прличев наидуваме на сосема поинаква слика: во силниот дожд што го прекинува бојот Скендербеј ја узнава милоста на севишниот спрема поразените и побожните, та смерно ќе се потчини на неговата желба и ќе го запре нападот.[10]

---

[7] Поопширно за ова види D. Madelénat, *L' épopeé,* Paris, 1986 стр. 69-71.

[8] В. стихови 3560-618.

[9] Андроктасијата на Ахил започнува со 33-тиот стих од XXI пеење на *Илијада* за постепено да се претвори во судир меѓу херојот и реката Скамандер, а во втората половина од пеењето и во општ судир меѓу боговите.

[10] Наведената констатација ќе ја поткрепиме само со избор од стихови преку кои поетот со божјата интервенција ја завршува андроктасијата на Скендербеј:

"...до вишното им небо
се качиле молитвите на бегалците бедни
и здишките на ранети, ко пламења од жртви,
му стигнале до ушите на Богот тешко гневен,
та милост него г´обзела, па в час од својот престол
управил поглед севидлив и видел дек´ останаа
живи сал мажи побожни, та рекол: "Стига сега!..." "

(3618-24)

И понатаму:
" "... от´ јас сум тој што гордите ги понижува глави,
и крилото на смерните милостиво го кревам".
Велејќи вака небото со облаци го покри,
со силен миг на главата, седржителот Господ,
та дожд на часот испрати необичен и силен..."

(3631-5)

На тоа следуваат зборовите на Скендербеј:
" "... а Бог можеби жалбите од Исмаил ги почул,
штом против нас ги управил стра´отните си стрели,
зар и сред Муслиманите побожни мажи има".
Рече, зашт´ узнал волјата на севишниот Господ."

(3653-6)

На крајот, треба да предупредиме дека споредбената анализа на темата на андроктасија кај Хомер и Прличев открива подробности околу кои може да се појават извесни недоумици, но начелно гледано, останува непобитна констатацијата дека идејната подлога во делата на Прличев значајно влијае во преобликувањето на хомерските типични теми воопшто, односно во изградувањето на неговиот сопствен сил.

*Витомир МИТЕВСКИ*

# КНИЖЕВНИТЕ ТЕКСТОВИ НА ГРИГОР ПРЛИЧЕВ ВО ПОДОБРУВАЊЕТО НА КОМУНИКАТИВНАТА КОМПЕТЕНЦИЈА НА МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК КАЈ УЧЕНИЦИТЕ ОД АЛБАНСКАТА НАЦИОНАЛНОСТ

Современата настава во поглед на изучувањето на вторите јазици, односно на немајчините јазици, посебно внимание му посветува на комуникативниот аспект на јазикот. Под комуникативен аспект на јазикот подразбираме оспособување на учениците во процесот на комуникацијата активно да се служат со јазикот што не им е мајчин јазик.

Тргнувајќи од комуникативниот аспект на јазикот, некои лингводидактичари се на позицијата на прагматиката и препорачуваат составувачите на учебниците, наменети за учениците кои сакаат да научат друг јазик, да се ориентираат кон оние текстови што побрзо ќе им овозможат на учениците да се снаоѓаат во разни ситуации.

Ваквите избрани текстови во почетната фаза се многу корисни, но ако нивното користење продолжи и во вашите одделенија и во средните училишта, учениците ги присилуваме да учат по шаблони, а тоа значи не им обезбедуваме комуникација во широка смисла. Последните години теоретичарите и методичарите вршеле истражувања и се на мислење дека книжевните текстови се мошне корисни за постигнување на комуникативните цели дури и во почетната фаза.[1]

Секојдневните комуникациски шаблони не им овозможуваат на учениците да ги користат своите предзнаења од животот и пошироко да мислат, туку напротив ги ограничуваат и ги осиромашуваат учениците. Кога се работи за јазикот на општествената средина треба да се избегнуваат тие шаблони.

Враќањето на книжевните текстови во учебниците не значи дека секој текст може да се вклучи во наставата на немајчините јазици, туку треба да се одбира и селектира.

Комуникативната компетенција претставува мошне сложен процес и не може да се сведува само на говорни акти каде мислата не ќе може да се вклопи.

На изборот на фрагменти од литературните текстови секако треба да се обрнува големо внимание затоа што од текстот зависи како ќе биде прифатена

---

[1] B. Kast, *Jugendliteratur im komunikativen deutchunterricht,* Berlin, München, Wien, Zürich, New York, Langenscheid, 1985.

наставата од страна на учениците односно како ќе се оправда неговата функција во наставата за стекнување на комуникативна компетенција.

Во училиштата каде наставата се изведува на немајчините јазици усвојувањето на вториот јазик, односно јазикот на средината, во конкретниот случај македонскиот јазик како јазик на средината и како наставен предмет, претставува сложен методски процес. Затоа изборот на книжевните текстови треба да се врши според дидактичко-методските "отворени" модели кои треба на учениците да им овозможат спонтано и адекватно да реагираат на секое поставено прашање.

Учениците треба да имаат стекнато определена јазична компетенција, а дури потоа таа треба да се подобрува со книжевните текстови затоа што: литературата треба да ја предаваме, како што вели Роберт Ладо, дури тогаш кога ученикот доволно напредувал во контролата на јазикот и во разбирањето на таа култура, за да може приближно да ја доживува.[2]

На литературните текстови секако треба да им се обрнува внимание не само од естетски аспект, туку и на начинот на кој тие се обработуваат и како ќе се прифатат од страна на учениците. Особено е важно тие како ќе ја оправдаат својата функција во наставата за стекнување на комуникативната компетенција.

Секој литературен текст треба во себе да содржи пред сè "литературни, културни и цивилизациски вредности на односниот јазик и народ".[3]

Наставната работа врз литературните текстови е насочена кон прифаќањето на делото и ефектите кои од тоа дело произлегуваат. Најпрво учениците треба да ги насочиме кон остварувањето на процесот на рецепцијата, а потоа на емотивно-мисловната реакција.[4]

За остварување на комуникативноста, изборот на фрагментите треба да се темели врз содржината, а потоа и врз постапките според кои се остварува како и според активноста на учениците.

Во совладувањето на јазичната и на комуникативната компетенција кај учениците Албанци кои го изучуваат македонскиот јазик како јазик на средината, во методиката на предавањето потребен е друг пристап во однос на мајчиниот јазик.

А кога се работи за изборот на литературните текстови, битни се текстуалните содржини на кои ќе се изградува не само јазичното знаење туку и создавањето кај учениците клима на комуникацијата. Важно е колку кај нив ќе делува рецепцијата, колку се во можност да се користи трансферот од својата култура.

---

[2] R. Lado, *Nastava stranih jezika*, "Svjetlost", Sarajevo, 1986, 173.

[3] А. Николовски "Теоретските и практичните основи во интерпретацијата на творба од македонската литература при учењето на македонски јазик како втор јазик во СР Македонија", *Литературен збор*, Скопје, 1-2, 1988, 76.

[4] П. Илиќ, *Књижевна дела и настава*. Загреб 1983, 19.

Избор од вакви книжевни текстови е тешко да се направи, а особено кога имаме и малку писатели што излегуваат од своите затворени национални и цивилизациски ѕидови.

Но за среќа во овој Балкан се роди еден поет кој низ своите погледи во создадените дела дава една сублимирана слика на севкупниот живот на балканските народи во духот на националната преродба со романтичарски дух, тоа е Григор Прличев.

Во Прличевите дела наоѓаме такви книжевни текстови што главно се сврзуваат со заедничкото постоење и комуницирање на балканските народи. Прличевите дела ни помагаат да го сфатиме и да го доживееме страдањето на нашите народи под туѓинските власти. Тој станува во одбрана на човекот и човештвото преку што ги експлицира имагинацијата и вистината, односно борбата за праведност.

На сликовит начин се прикажуваат поробените народи во борба против заедничкиот освојувач. Тој се обидува преку уметничкиот збор да гради мостови меѓу разните национални припадници на поедини цивилизации што веројатно во неговото време биле срушени. Неговата замисла е еден обид луѓето од различни култури, цивилизации и религии да се доближуваат и да го осетат заедничкиот живот. Поетот апелира до балканските народи во светлината на заедничкиот отпор против, како што вели тој, "врагот" што успеал овие народи да ги насочи едни против други и вели:

"Повеќе соседни народи, жедни за одбрана
Своите сили ги здружиле, зошто пред истата
Опасност беа и врагот им беше заеднички
Витешки борби от секогаш воделе заедно".[5]

Делата на овој истакнат писател не се свртени кон минатото, туку и кон денешницата и затоа се во право критичарите кои тврдат "дека делата на охридскиот Хомер ѐ припаѓаат на иднината".[6]

Книжевните дела, односно Прличевите текстови наменети за учениците од албанската националност што го учат македонскиот јазик како јазик на средината, претставуваат базични текстови од кои учениците се мотивираат за комуницирање, затоа што нудат огромна можност за развивање на говорната култура.

Во сите дела на Прличев Албанците се прикажани како историска реалност и во нив доаѓаат до израз националните одлики што ги прикажал "Силно, убедувачки и високо - уметнички да ги транспортира".[7]

Прличевите дела учениците ги поттикнуваат на сопствени искази и комуникации. Наметливо и впечатливо учениците ги запознаваат со културата

---

[5] Г. Прличев, *Скендербеѓ*, препев од Г. Сталев, Мисла, Скопје, 1971.

[6] Г. Тодоровски, "Потребата од едно ново читање на Прличевата поема ´Сердарот´, *Г. Прличев*, зборник на трудови, Скопје 1986, 22.

[7] В. Јачовски, "Албанците во делата на Г. Прличев" *I научен собир, Биѓорски научни–кул͞турни собири, Гос͞тивар,* 22 до 23 10-ти 1972, 87.

не само на македонскиот народ, туку и на албанскиот и затоа во нив се наоѓаат елементи за успешно комуницирање.

1. Во комуникацијата може да се вклучи секој ученик и да говори за темите и мотивите од делата на овој поет, поради тоа што албанскиот ученик слободно може да го користи и трансферот на знаењето од националната книжевност и историја.

2. Ученикот Албанец се мотивира да ги чита делата на Григор Прличев за да се увери во реалното, сугестивното и уметничкото на албанските национални одлики.

3. Описот на протагонистите и природата се дадени така што кај учениците на лесен начин се формира визуелна претстава.

4. Се појавуваат елементите на јазикот и културата каде што се зборува за бесата, крвната одмазда, гостоприемството, хуманоста и др.

5. Текстовите лесно можат да се дијалогизираат за создавање на ситуации и др.

6. Организирањето на наставата по секој предмет, па така и по предметот македонски јазик кој е наменет за учениците на националностите, подразбира јасно дефинирана наставна програма. Имајќи предвид дека сè уште немаме изградена наставна програма за македонски јазик каде, покрај уметничкото, ќе се изградуваат и структурални, појмовни, ситуациски и комуникативни аспекти во наставната програма, должен сум да издвојам некои базични текстови што би им овозможиле на албанските ученици поголемо учество во расправата и комуникацијата на македонски јазик.

Од "Автобиографијата" за подигнување на комуникацијата кај овие ученици би можеле да се одберат следниве фрагменти: "Описот на старото училиште" или "Играта со сенката" затоа што учениците Албанци вакви претстави носат во себе, па на овој начин добиваат можност за опишување и споредување.

Од "Сердарот" најпогодни текстови би можеле да бидат фрагментите од вториот дел кога "Четворица геги го донесуваат мртвиот Кузман" или "Првото кажување на најстариот гега", а од епот на "Скендербег" испраќањето на Динко пред Балабан или "Емина кај Скендербег" каде ни се даваат контрастите помеѓу освојувачите и бранителите.

Дидактичките можности од книжевните текстови на овој поет во многу ќе зависат и од креативноста на наставникот кој, сигурно со своите знаења и тематиката што ја носат овие дела, ќе им го привлече вниманието и интересот за учење на македонскиот јазик на еден лесен и ефикасен начин.

*Авзи МУСТАФА*

# СТАТУСОТ НА СИНОНИМИЈАТА ВО МАКЕДОНСКИТЕ КНИЖЕВНИ ТЕКСТОВИ ОД XIX ВЕК

Едно од првите прашања што се поставува при разгледувањето на стилот на новата македонска книжевност, секако, е прашањето за синонимијата во текстот. Причината е следната: преку начинот на привнесувањето на синонимијата во текстот се остварува врската меѓу старата и новата книжевност на стилско-естетски план (односно синонимијата е едно од обележјата на стилот-врска) и синонимијата е една од битните одлики на јазикот на првиот автор во македонската книжевност определен како автор со личен стил – Кирил Пејчиновиќ.[1]

Стилскиот премин меѓу старата и новата книжевност од аспект на синонимијата се означува преку степенот на отсуство наспроти присуство на стилскиот набој на елементите од синонимната низа. Отсуството на стилскиот набој, исто така, е карактеристика и на книжевните дела пишувани на народен јазик, конкретно во период кога претставуваат своевидна паралелна литература наспроти литературата со изразито црковна тематика. Во тој поглед, меѓу текстовите пишувани на народен јазик во периодот што му претходи на XIX век интерес претставува македонската паралела на Четиријазичникот на Даниил.[2]

Од аспект на синонимијата од Четиријазичникот на Даниил – разговорен речник на четири јазика – е интересна само македонската паралела, односно само во македонската паралела се среќаваат синонимни парави – две лексеми една по друга како превод на претставениот грчки, респективно албански и влашки збор како превод на грчкиот. Притоа, нужно е да се укаже дека преводот на албански и на влашки од грчки го извршил самиот Даниил, а македонската паралела ја превел друг – Стефанија од Охрид. Македонскиот преведувач коректно и строго се држел до оригиналот, внимавајќи дури и на граматичките одлики на зборовите во оригиналот (грешки во родот итн.), но на 24 места наместо еден збор понудува два односно синонимен пар: *от топо-*

---

[1] Б. Конески, *Кирил Пејчиновиќ, Собрани текстови,* Македонска книга, Скопје, 1974.

[2] В. А. Погорелов, *Даниловият Четириезичник*, Сборник БАН XVII, 1925, с. 1-48, Александър Ничев, "*Четириезичният речник" на Даниил* (гръцка и българска част), Годишник на Софииския Университет, том LXX 2, година 1977, София 1977.

*ла јасика; несаш рождааш; скориваш крениш; осшанвиш засшанаш; родвааш родаш; ќе макам накиснам; да се вардиш чуваш, од дињи пепони; на сфадбиште бракојште; да пливаме возиме; чуам вардам; со шепа педа; со клапата заварница; шрупош снагата; рубите халиштата; ѕиждош стисош; болките бали; вилата набоднатата; сфекош тестош; сфекарва тештата; трева сено; претели гоени; потечена надуени; парадисош рајош.*

Меѓу овие синонимни парови издвојуваме дијалектни форми од разни македонски говори *(скориваш крениш; да се вардиш чуваш; на сфадбите бракојште; ѕиждош стисош)* и лексеми од балканска наспроти словенска лексима *(дињи пепони; парадисош рајош)*.[3]

Прашањето за синонимијата во книжевното дело на Пејчиновиќ е интересно поради спомнатиот факт дека тој е првиот македонски писател со личен стил. Оваа определба овозможува и еден посуптилен однос спрема синонимијата во текстовите на Пејчиновиќ. Меѓутоа, прашањето за синонимијата кај Печиновиќ не е стилско прашање кое произлегува од судирот на два посебни книжевни стила туку и прашање на чисто комуникативен акт. Сп.:

"*Видите, христијани, каков рицал имамо мие пред Бога: сама Султана, сиреч царица небеснаја, Матер Божија, за нас чиниш рицаллук пред Бога. А мие, христијани, каков пешкеш да е пратимо нејзи? Во истину ништо не смо кадир, отсем често да е се молимо и чисто да гу спомињамо и во годината баре две недели за нејзино име да постимо, сиреч августа месеца две недели што ги викат госпоци пости, сиреч Богородичен пост*". (Утешение грешним)[4]

Присуството на комуникативниот акт е нагласен со самиот почеток на текстот: "*Видите, христијани*", а синонимната низа на ниво на реченица е претставена преку контекстуални синоними кои се одраз на различни погледи на свет (респективно, различни религии и цивилизации): *султана – царица небеснаја – Матер Божија*, при што основниот елемент на низата е последен во текстот *(Матер Божија)*, пред него претходи метафоричниот израз, односно синонимот во согласност со христијанската религија, а на почетокот на низата се јавува подновувачкиот елемент, кој надвор од семантичката низа не претставува и/или не функционира (како) член на истата низа. Привнесувањето на нов член во семантичката низа во одредена мера е и стилска одлика на јазикот на Пејчиновиќ, но функционалноста на изразот не мора да се истакнува на стилско рамниште, туку чисто на комуникативно.

Од текстовите на Пејчиновиќ издвојуваме повеќе примери за синонимија на ниво на реченица:

"*иди у црква на славословие и на божествената служба, сиреч литургиа,* 8; *срјашчите, сиреч сретите,* 9; *А не знаете еле тија курбани идолска жртва, еврејска жртва, а не христианска,* 9; *Свидетелство ќе речат шаитлк,* 10; *Имаше некои чоек богаш мошно, сваки ден се веселеше, сефа чинеше,* 12;

[3] Сп. Ничев, истото, с. 51.

[4] Сп. Б. Конески, С. Јашар Настева, *Македонски текстови 10-20 век*, Скопје 1975, с. 65

*Богатите му закопаа снагата, а ѓаволи му узеа душата, сефалиата душа негоа, му га отнесоа во цехнем, во вечна мука,* 12; *Или воќка, емиш ако сакаш да ти рагат,* 21; (сите примери се од "Огледало"). *Обичај имаат мајстори, сиреч дулгери,* 39; *А пак свадбата ако бидет со враголомство, сиреч со вражио збесуење,* 39 (од Поучение обшчое всјуду)[5] итн.

За јазикот на Пејчиновиќ посебен интерес претставува прашањето во која мера синонимијата претставува реален одраз на авторски определен комуникативен акт, а во која мера се јавува како стилско средство, или како едно од стилските средства кое се јавува во обликувањето на личниот стил во македонската литература, односно на нејзино издвојување на стилско-естетски план од контекстите во кои се развива, и посебно, кога се работи за Пејчиновиќ, од контекстот на црковната книжнина во Македонија и од контекстот на балканските литератури на народен јазик (Во тој контекст интерес би претставувало и споредбеното разгледување на комуникативниот акт во делата на Христифор Жефаровиќ[6] и на Кирил Пејчиновиќ, итн.)

Во наредените примери од јазикот на Пејчиновиќ ги издвојуваме опозициите словенски израз – грчки *(божествената служба – литургија)*; народен збор – црковнословенски збор *(срјашчите – сретите)*; словенски збор – турски збор *(свидетелство – шаитлк)*, словенски збор – фразеолошка полукалка од турскиот јазик *(се веселеше - сефа чинеше)*. Кон овие примери го приведуваме и примерот во кој синонимијата се јавува како чисто стилистичко средство за засилување на експресивноста на изразот: "*Христос со една реч, со едно прозборуење го оздравуеше чоека и умренога од гроб со едно викнуење го оживуеше и жив дома си пак стоеше чак дур да остарит*", 13. Синонимната низа: *со една реч – со едно прозборуење – со едно викнуење*, на ниво на реченица функционира со основна информациона тежест како низата: *даскали – што знаат книга – учители* во примерот: *Пак ако не знаат книга, (нека) викат даскали, учители, што знаат книга*, 13, но различна е стилската обоеност на изразот.

Излегувајќи од закрилата на дамаскинарската книжевност, Пејчиновиќ го надминува ставот спрема синонимијата карактеристичен за старите текстови на ниво на реченица.

При проследувањето на лексичката синонимија во македонските книжевни текстови од XIX век посебен интерес претставува поетското творештво на Рајко Жинзифов. Жинзифов се издвојува од своите современици со своите обиди за пишување на еден фиктивен македонско-бугарски респективно бугарско-македонски јазик. Притоа, битно е да се укаже дека овие обиди, пред сè, се врзуваат токму за неговото поетско творештво, додека пак во неговите преводи тоа не е забележливо во поголема мера. Јазикот на Жинзифов никогаш не ги надминал рамките на јазик на книжевното дело, а при

---

[5] К. Пејчиновиќ, *Собрани текстови*, Скопје 1974

[6] Жефарович Христофор, *Описание на Ерусалим*, Виена 1896.

проучувањето на јазикот на поезијата на Жинзифов посебно место зазема синонимијата.

Имено, во поезијата, основната стилска постапка на Жинзифов е синтагматизацијата на синонимите (во основа, лексеми од повеќе македонски говори, како и од бугарскиот и од рускиот јазик) што доведува до преоптовареност на поетскиот израз. Преку оваа определба, всушност, формално се остварува предложениот јазичен модел на Жинзифов.

Според оваа определба, поетскиот јазик на Жинзифов во македонската поезија поседува највисок степен на семантичка редунданција, која се остварува на ниво на стих, или пак на двостих, преку синтагматизација и/или редупликација на синоними: *Сонувах ја, ја видех сон* (Сон), *Далеч од баштина, далеч од роднини* (Глас), *Т*ъ*мно става, мрачно става* (Песна), *бliska ет доба, близок ет час* (Гуслар в собор), *Скришем се пулит, скришем гледат* (Млади години), *Велигден пак срештам, едничак, самичак* (На Великден), *Затова ја сам себе ненавиждам, не љубам* (Сам себеси), и понатаму во истата песна: *Затова ја сам ненавиждам и мразам.* Истиот стилски ефект се остварува и со други средства, преку лексеми со извесни семантички нијански, со градациска поставеност на лексемите и со изрази во логично надоврзување: *Ти мои братја разбуди, / Ти моја мајка расони* (Гулаб), *Там ја помнам, во време ми младо / в млада доба, в млади години* (Млади години).[7]

Од функционален аспект основно се поставува прашањето дали поврзувањето на синонимите кај Жинзифов е стилска постапка, значи одбран поетски израз, или пак ангажирана поетска вежба, како и прашањето за степенот на независност/зависност на јазикот на книжевното (и посебно на поетското) дело на Жинзифов од неговите теоретски ставови.

Функционирањето на поврзаните синоними најмногу доаѓа до израз во песната *Глас*, една од најкарактеристичните песни на Жинзифов. Покрај наведениот пример: *далеч од баштина, далеч од роднини,* од ова песна ги издвојуваме и синонимните двојки: *шетам ја – ја се расхождам*, *бliska ет доба, близок ет час, ти клетва дај, стори си крст* (каде што наспроти збор синонимно се јавува фразеолошки состав), а во поширока смисла, како примери кои доформуваат извесна претстава, ги издвојуваме и: *Во полјани кичести, зелени долини; ја искам сенка, ја искам прохлада; истреби трње, исчисти троскот,* при што стилската постапка на песната доведува до семантичко поистоветување на завршните клучни изрази: *Ја сум божиј гнев, народен глас.*

На поетската синонимија на Жинзифов, во јазикот на прозното дело се надоврзуваат беспрекорните филигрански описи, кои иако присутни во поезијата, доаѓаат до целосен израз во расказот "Прошедба".[8]

Преку Пејчиновиќ и Жинзифов јасно се претставува статусот на синонимијата во македонските текстови од XIX век, при што синонимијата

---

[7] Р. Жинзифов, *Одбрани творби*, избор, предговор и белешки Г. Тодоровски, Матица Македонска 1, Скопје 1981.

почетно се осмислува како реален одраз на авторски определен комуникативен акт, па сè до префинето одбрана стилска постапка.

Притоа, синонимните низи функционираат од степен на рамноправен статус на членовите во низата (при што едниот член го објаснува другиот) до издвојување на пасивни членови на низата и на активирање на членови со изразита стилска оптовареност.

Од лингво-психолошки аспект овде се наметнува прашањето за психолошката оптвареност на македонскиот автор од XIX век пред подборот на јазичните елементи. Безразлично на степенот на одговорност што ја примиле врз себеси во поглед на континуитетот на македонскиот јазик, имале далеку поширок однос кон јазичниот материјал од своите следбеници.

Притоа, како стилска разврска во македонските текстови се наметнува односот на поврзувањето наспроти издвојувањето на членовите на синонимните низи. Наспроти Пејчиновиќ и Жинзифов каде се следи поврзувањето на лексеми од семантички парадигми во синонимни низи, кај Прличев се следи строг однос кон издвојување на елементи според стилска вредност. Подборот на стилските средства го проследуваме преку односот на избраните средства во автопреводот на "Сердарот"[9] каде Прличев јасно се определува за изразни средства од словенски слој, наспроти словото "Чувај се" каде строго инсистира на балкански слој изразни средства, строго инсистирајќи на сугестивноста на избраниот елемент: "*Плачем т'нем Галешник народним*"[10] – *Е, адет, госпоари*".[11]

*Димитар ПАНДЕВ*

---

[9] Ќ. Ќамилов, *Сердарот*, ГЗФФ, Посебни изданија, книга 2, Скопје 1952.

[10] Григор Прличев, *Собрани текстови*, приредил Тодор Димитровски, Македонска книга-Скопје, 1974, стр. 20.

[11] Сп. Б. Конески, *Еден говор на Григор Прличев*, Македонски јазик XVII 1966. с. 205.

# ОД МОРФОСИНТАКСАТА НА МАКЕДОНСКИОТ НАРОДЕН ЈАЗИК ОД XIX ВЕК

1.1. Одбраните прашања од морфосинтаксата на македонскиот народен јазик од 19 век, што претставуваат предмет на рефератов, се однесуваат на специфичности преземени од дијалектни материјали и записи од Солунско, забележани во шеесеттите години од минатиот век. Прво, се работи за едно изборно евангелие, преведено на локален говор, или како што пишува на уводната страница: "... искарено на тувашно збор на Вардариа ... са писало ут Евстатиј Кипријади уф село Колакиа на 30 ноември 1863 г." Текстот бил пишуван со грчки букви, а го транскрибирале и преиздале француските слависти А. Мазон и А. Вајан.[1] Селото Кулакија е можеби едно од најјужните македонски села, се наоѓа веднаш до утоката на реката Вардар. Според некои податоци кон почетокот на XIX век селото веќе било погрчено.

Вториот извор е богатиот зборник на јужномакедонски приказни, собрани од Ст. Верковиќ, а објавени од П. Лавров и Ј. Поливка.[2] Предвид се земени првите 99 приказни плус опис на еден народен обичај, запишани од Христодул Божиков, во солунското село Висока. Професорот Б. Конески, осврнувајќи се на споменатиот зборник истакнува дека: "... овие приказни спаѓаат несомнено меѓу најрепрезентативните обрасци на нашата народна раскажувачка уметност".[3]

1.2. Ваквиот интерес за народниот јазик кај интелектуалците и книжевните работници од Солун и Солунско, во средината на минатиот век се објаснува со нивното настојување да развијат во Солун еден македонски културен центар. "Луѓето од овој круг оделе кон создавање на еден писмен јазик врз поширокиот основа на говорите во Солунско и, се разбира, со примеса на црковнословенски и други словенски елементи, што би се вклучиле во таа писмена форма".[4]

---

[1] A. Mazon et A. Vaillant, *L'évangéliaire de Kulakia, in parler slave du Bas-Vardar, Paris* 1938.

[2] P. Lavrov a J. Polívka, *Lidové povídky jihomakedonské z rukopisů St. Verkovičových.* V Praze 1932.

[3] Б. Конески, *Македонскиот XIX век. Јазични и книжевно-историски прилози,* Скопје, 1986, с. 159.

[4] Б. Конески, види фуснота 3, с. 161-162.

2.1. Пројавите на македонската преродба во соседниот град Кукуш започнуваат и порано, кон 1840 година, со доаѓањето за учител на Димитрија Миладинов. Според К. Шапкарев,[5] Миладинов, иако предавал на грчки јазик, сепак работел и на будењето на националната свест. Во текот на двете години, колку што останал во Кукуш, тој "превел неколку молитви, оние што се употребувале најмногу, од грчки на народен јазик, напишани сепак со грчки букви".

Д. Миладинов повторно доаѓа за учител во Кукуш во 1857 год., сега веќе со поголема преродбенска свест, што многу убаво може да се насети и од самото писмо со кое им се заблагодарува на кукушаните за поканата: "Скокам од радост кога го гледам вашиот стремеж и љубов кон мајчиниот јазик, а особено затоа што мнозина од младите и свештениците се решиле ревносно да го учат словенскиот јазик, па по неколку месеци да служат и божја служба на нашиот стар прадедов јазик". За да продолжи: "Вие први во Источна Македонија почнавте да го изучувате нашиот прадедов јазик, вие први ќе ја овековечите во словенската историја својата татковина".[6]

Благодарејќи на дејноста што на широк план ја повел Д. Миладинов, Кукуш станува еден од најпознатите центри на националната преродба во Македонија. За ова со одбрани зборови пишува во статијата "Кукуш" печатена во "Български книжици" од мај 1858 година: ако кукушаните продолжат со своите благородни стремежи кон просвета и национален препород, Кукуш ќе се претвори во средишна точка од каде што љубовта кон народното образование како молња ќе се разнесе од крај на крај во сите правци на нашата земја. Народната историја ќе го одбележи тоа добро дело, но во исто време тоа ќе претставува укор за Охрид, Битола и други поглавни градови во Македонија за нивното задоцнување.[7]

3.1. Меѓу заслужните дејци, носители на македонската преродба од оваа регија, освен споменатите треба да се издели и името на Венијамин Мачуковски (роден во с. Мачуково - Гевгелиско), којшто учителствувал во Солун, уште и во Енице Вардар (Пазар) и во Кукуш. Тој е познат по две основи, прво, со тоа што учествувал во создавањето на Зборникот на Верковиќ, со 6 приказни што ги запишал во Пазар, и второ, уште поважно е дека во својата учителска пракса учениците во Кукуш ги учел на "македонско наречје", па во таа смисла се изделува неговата иницијатива 1872 год., кога преку оглас во цариградскиот весник "Право" се обратил до своите колеги – учители низ Македонија да му испраќаат претплата за неговата граматика и на таков начин да го помогнат печатењето. За жал, во истиот весник, следува – како што е познато – многу остра реакција и обвинување за сепаратизам од "заедничкиот" јазик (бугарски)

---

[5] К. Шапкарев, сп. *Читалиште*, Цариград 1871, г.I, кн. 13, с. 409 (цит. Т. Влахов, *Кукуш и неговото историческо минало*, Софија, 1963, с. 25).

[6] Т. Влахов, види фуснота 5, с.63.

[7] Сп. *Български книжици,* И 10, кн. 2, мај 1858, с. 19-20, (види Т. Влахов ..., с. 67).

[8] Б. Конески, *Македонскиот XIX век*, с. 185.

од пробугарската страна, претставена од П. Иванов, и така оваа благородна и многу важна иницијатива на Мачуковски не се реализира.[8]

4.1. На релацијата Солун – Кукуш се истакнува и дејноста на владиката (поленински) Партенија Зографски. Тој, како народен трибун, освен за демократизација на црквата, со отфрлање на елинизмот и воведување на словенски јазик при изведување на службата во црквите, се грижел и за училиштата. Во рамките на неговата просветителска дејност сигурно може да се вклучи и насрчувањето што го вршел кај печатарот Киријак Држиловиќ да отвори словенски оддел при својата печатница во Солун, но и оваа иницијатива била грубо задушена со затворање на печатницата.[9]

За тоа колкав авторитет имал владиката Партенија Зографски на овој терен ни сведочат и автобиографските сеќавања на Трајко Кехаев, заможен но неписмен сточар од солунското село Ватилак, којшто во една белешка кажува: "... и там имаше братјата на владиката, што беше тога, што се викаше Партеное, учен од Русија беше, пејан с царот на едно школјо".[10]

5.1. Солунскиот говор, или пошироко долновардарските говори ни се претставуваат како крајно периферни, не само за македонскиот, туку и воопшто за словенскиот јазичен свет. Всушност, ако сакаме сликовито да се изразиме ќе треба да кажеме дека тие се јавуваат како клин од словенската општност, длабоко навлезен во византиската сфера и оттаму предизвикуваат интерес не само со редица иновациски посебности туку и со повеќе архаизми. Имено, преку одделно претставување на оваа двојност, ќе се обидеме да објасниме дел од морфосинтаксичките специфичности на солунскиот говор, поправо да ги надополниме со по нешто направените јазични анализи (дадени како предговори) од А. Вајан за Кулакиското евангелие и од П. Лавров за Зборникот од Верковиќ. Евидентно е, од досегашното цитирање, дека за јазикот на приказните од Верковиќ има пишувано и проф. Б. Конески.

6.1. Зборувајќи за архаизмите во споменатите записи и материјали од Солунско треба веднаш да истакнеме дека нивниот број е поголем во областа на вокализмот (зачуван назализам, специфичен развој на вокалот *јаш*, на секундарниот *ер* и сл.), додека на морфосинтаксички план зачуваните реликти се помалубројни.

6.11. Како прво ќе ја споменеме употребата на сврзникот *да* во комплетивни реченици. Во "Историјата на македонскиот јазик" од Б. Конески, за употребата на овој сврзник среќаваме: "... во хипотаксата се забележува во повеќе случаи пригодување на нашата реченица кон моделите својствени на балканските јазици. Пред сѐ тука треба да се спомене разликата што се прави во тие јазици меѓу поврзувањето на финалните реченици, од една страна, и комплетивните од друга. Финалните реченици се воведуваат во нашиот јазик

[9] Б. Конески, *Македонскиош XIX век*, с. 161.

[10] Л. Милетичъ , "Изъ живота на Българитѣ въ Солунско", сп. *Македонски ӣреглӗдъ*, VIII, Софија 1932, с. 65-98.

со сврзникот *да, за да*, а комплетивните со *дека, ойи, шйо*. Сп. *йој доје (за) да йе види. – йој рече дека ќе дојде*. Во српхр. во двата случаи се употребува сврзникот *да*: *дошао је да йе види. – рекао ја да ће доћи*. Поврзувањето на споменатите реченици со различни сврзници е особеност на балканските јазици".[11]

Ова се однесува на македонскиот јазичен стандард, обратно во материјалите од Солунско среќаваме воведување на комплетивни реченици со *да* и тоа кога предикатот што ја конотира зависната реченица покажува семантичка квалификација на перцептивно воспримање (гледање, слушање). Така во Зборникот на Верковиќ, иако во вакви случаи превладуваат сврзниците *ча* или *ойи* (има и примери со *дека*), сепак покрај нив се јавуваат и случаи со *да*. Во односнава конкурентна употреба на сврзниците тешко можат да се откријат одредени законмерности и разграничувања; сл.: та видоха, *ча* нихното дете да и станал цар на самовилите (216). Примерите со сврзникот *да* се особено чести во спрега со глаголите "гледа", "виде": ету *ѓленда* един калабалак *да* иде, каде неговата златна кула (217); – тогас царјувут син, кату *виде* нетри у водата *да* нема ништу (214); – кату ти *ѓледам да* си млогу гладен, туку кажи ми напрет, што сакаш (82); – царјут как га *виде* нивјастата *да* е толку лична и хубава (46); – на сколјуто и *видел* хем и *чул* детенто, *да* са фал´ат сичките деца (207); – тамо *видел да* излези едно пиле, от пиле се чини човек (91).

6.12. Комплетивните реченици управувани со предикат од семантичката група на verba dicendi и verba declarandi (зборува, изјавува) во нормативниот јазик со функторот *да* се јавуваат само кога дејството има усмереност на наредба или желба (изразена како порака), во која се насира и настојување, сп.: ти *реков да* си дојдеш на време. Обратно, во овој говор сврзникот *да* релативно често воведува во индиректниот говор, при раскажување, соопштување или тврдење: тревата беши по-росна динеска, ама пак не *верувам да* е маж (71); – чини си работата, синку, немој *веруваш* на мома *да* има толку јуначку (71); – куумџиата, кату ги виде ушниците, *рече* сос умот *да* са на жена му (69); – отиде на владиката, му *вели*, ча му каза кадиата, *да* е владичка работа таја (70).

Сличен пример имаме забележано и во Кулакиското евангелие: *ричé* на них: ѝлим за вá ним си радувáјтисти, за дјаволити *да* си пуклунуват на вас (292).

6.13. Глаголските конструкции со *има* /*нема* + партиципна форма се вклучени (со право) во оние категории што го претставуваат влијанието на балканската јазична алијанса врз македонскиот јазик.

Специфичноста овде се состои во тоа дека споменатите материјали од Солунско ја претставуваат првичната варијанта, онаа во која партиципот се согласува (по род и број) со соодветната именка: *момайа* ја имал *ѓудена* за едно зенгинско дете (Вер, 221); – без да знај, ча он га има *йравена чешмайа*

---

[11] Б. Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје, с. 122. Сп. К.Пеев,"За една малкупозната архаична црта на југоисточните македонски говори", *Studia z dialektologii polskiej i słowiańskiej*, Warszawa, 1992, с. 177-183.

(Вер, 67); – нема да живува, ча јазика гу имам *ушруван* (него) (Вер, 80); – и нај-гол'јамата си а имаши *ра̀нцјаши* си *ошворини* (Вер, 208).

Да спомենеме дека ваквото согласување имало и пошироки ареали, бидејќи го забележивме и во материјали од Гевгелиско: јоште немум аза̀р *дари начинени* (Тан, Гевг, 199).

7.1. Во споменатиот Зборник од Верковиќ прави впечаток употребата на сврзниците *ала* и *али* со адверсативно значење. За првиот е јасно дека е позајмен од грчкиот јазик (*allá*): Сите базирѓани го мол'ат да му дадат некоја мома от нихните моми, *ала* дјатенто не сакаши от нихните моми (163); – ама невестата на морету не остана глас веке да плачи, *ала* с умот си молеши на Бога да ја откини от морету (166); – *ала* он не пристапна клетвата, што си и закалнал на бунаро (156). Сврзникот *ала* од Солунско го споменува и проф. Зб. Голомб.[12]

Вториот сврзник – *али* се јавува уште почесто и со право проф. Бл. Конески заклучува дека запишувачот на приказните Христодул Божиков во таа смисла се има повлијаено од јазикот на Ст. Верковиќ, најмногу преку кореспонденцијата[13]: салдиса ра̀ката да побара нешту, *али* фатил јаба̀лките (71); – му вели: "работа, што да е за занајатут ми, мога да ти чинам, *али* друга работа не знам" (69); – кату ги виде ушниците, рече сос умот да са на жената му, *али* пак сос друг ум велиши, кој можи и да влези аф неговата ка̀шта (69); – и о-таму дјатенто отиде на ламја̀та да ја вели тии лафове. *Али* ламјата му одговори и му вели, да поиска от царја 40 товари просо (157).

7.2. Иако автохтоноста на сврзникот *али* со адверсативно значење за говорот во Солунско (особено неговата широка употреба во Зборникот на Верковиќ), е поставено под прашање, сепак заслужува да се спомене аргументот дека, макар спорадично, го среќаваме во материјали и од други југоисточни говори. Конкретно, ваква употреба на сврзникот *али* е нотирана во етнографскиот опис на Гевгелиско, забележан некаде во почетокот на нашиот век: Се изла̀жа Вангелина, удрила на него / Си удрила, Вангелино, *али* не го секла (од народна песна); уште: – му скина една лубаница и испадна, да гу прачеке, да му ја даде. *Али* тоа што та̀рчише не саке да застане, да ја земе (од народна приказна).[14] Натаму, во монографијата за серско-драмските говори од Ј. Иванов среќаваме: "Сврзникот *али* го забележивме кај неколку информатори од драмскиот говор".[15] Д-р М. Каранфиловски во својата дисертација за дијалектот во Енице-Вардарско, за с. Куфалово наведува: Тој ма̀ ви́ка̀ше *али* јас не́ќих; од с. Крушари: Он ма̀са́ка̀ше *али* та́тко не ме да́ва̀ше; од с. Ва̀дришта: ... *али* јас не са́ка̀х да чу́ја̀м.[16]

---

[12] З. Голомб, "Два македонски говори (на Сухо и Висока во Солунско)", *Македонски јазик*, XIII- XIV, с. 262.

[13] Б. Конески, *Македонскиош XIX век*, с. 192.

[14] Ст. Тановиќ, *Срйски народни обичаји у Ђевђелијској кази (Тан, Гев)*, Београд, 1927, с. 41 и 147.

[15] J. Иванов, *Бълīарски йреселнически īовори*, Софија, 1977, с. 191

[16] М. Каранфиловски, *Етицевардарскиош īовор*, докторска дисертација, с. 232.

Прегледов ќе го завршиме со неколку примери од Дојранско: И они, вéча̀рта, лéгна̀т да спи́:т, *али* си устáва̀т стра̀жáр, бýда̀н... – га̀ ута̀пáл лáмја̀та, *али* на̀ мóже сéга да̀ избри́ше кра̀фта и са̀то то: (167); – о-дунцéл си то:, *али* кој ки-т о-кýпе ... – куту кури́то-ј, уд-да̀рво, *али* купáна мóш да̀-са̀-рéче ... – ако-ј лáдно врéмуто мóже три́јсе дéна да̀-са̀-за̀да̀рже, *али* двáјсе дéна óбично фта̀сýве (110).[17]

7.3. Адверсативната употреба на сврзникот *али* во српскиот јазик, како што е познато, е обична, К. Мирчев, во својата историска граматика на бугарскиот јазик наведува пример од старословенскиот период: **ины съпасе али себе не можетъ съпасти** (МС,15, 31). Натаму додава дека од сврзникот *али* денеска во бугарските говори има малубројни остатоци, зашто "... тој лесно бил изместен од грцизмот *ала* поради фонетската сличност што постоела меѓу нив. Навлезениот сврзник *ала* е засведочен во споменик од 16 век".[18] Ова мислење на К. Мирчев не беше пошироко прифатено.[19]

8.1. Во уводот веќе истакнавме дека солунскиот говор претставува јазична периферија и дека бил изложен на силни влијанија. Во услови на економска и политичка надмоќ грчкиот и турскиот јазик ни се претставуваат како доминантни. "Треба уште да се потцрта дека освен чисто лексички заемки поврзани со влијанијата на стопанската, општествената и духовната култура, се јавуваат заемки и од граматички карактер, што несомнено е резултат на двојазичноста дури и тријазичноста на словенското население (мажите!) во македонските села (особено во јужна Македонија)".[20]

Најрепрезентативен случај за широката употреба на предлозите покажува предлогот *на*. "Може со сигурност да се каже дека ни еден предлог во македонскиот јазик, денеска нема, ниту пак достигнал некогаш, толку широка употреба колку предлогот *на*".[21]

8.11. Освен предлогот *на*, во Солунско (односно во Долновардарско) со изместено значење се јавува и предлогот *въ*. Механизмите на ваквото функционирање на *въ* се далеку помалку познати, отколку оние на предлогот *на*. Причините за ова треба да се бараат секако во неговата ограничена употреба (со такво проширено значење) исклучиво на јужните говори, оние што биле во допир со грчките, додека специфичната употреба на *на* често зафаќа пошироки ареали, на пр. неговото присуство во акузативни конструкции се јавува скоро континуирано во западната и јужната периферија,[22] почнувајќи од Скопје (со извесни прекини), преку Дебар и Костур сè до Солун: *Го викнах(в) на Петре.*

---

[17] К. Пеев, "Дојранскиот говор", *Македонистика, 2,* с. 167 и 110.

[18] К. Мирчев, *Историческа граматика на българския език,* София, 1958, с. 233.

[19] M. Bauerova, "Existovala ve staroslovénštine spojka nebo částice *ali* ?"; *Slavia,* 26, 1957, 572-575.

[20] Зб. Голомб, сп. *Македонски јазик,* XIII-XIV, с. 262.

[21] Б. Корубин, "Употребата и значењата на предлогот *на* во современиот македонски јазик", *Македонски јазик,* V, кн. 1, с. 30.

[22] Б. Конески, "Директниот *на*-предмет во македонските говори", *Македонскиот XIX век*, с. 202-205.

8.12. Во почетокот ќе се задржиме на случаите во кои предлогот *въ* (во Долновардарско *уф* или *аф*) го покрива основното значење на предлогот *на*: да означува положба врз горната површина на предметот: нивјастата га кладе аф филдишната удаја, *седнала аф фил'увата кожа* (Вер, 46); – приближѝ при нéа, турѝ ухóто му *аф мóмин курéм от гóри* (Вер, 29); – от млóгу мýндр што бéши цáрјут гу земá *сос нéгу аф една́ трапеза* (Вер, 9); – да стъпнити *уф узгóри уф змѝити* (Кул, 292).

Паралелната употреба на предлозите *во* и *на* (со исто или скоро исто значење) се гледа и во случаите во кои *во* се јавува со значење "меѓу" (или "кај"): ка утѝшле *уф прáсити*, си тарчало сато *бил 'ýк* (Кул, 165); – царјут пусна хабер на зета му да *дојди аф царјут* (Вер, 49); – тогај калеко как *влезе в трите крал'уви и во аскерот* (Вер, 160).

Тешко е да се одредат дефинитивно сите моменти во ваквата проширена употреба на предлогот *во*, којашто се испреплетува со употребата на предлогот *на*. Основно е дека неодминливо треба да се земе предвид употребата на грчкиот предлог εις, којшто ги покрива и двете значења.[23]

9.1. Како специфичност на материјалите од Кулакија да ја споменеме честата употреба на глаголската форма *бидејќи*, со значење на прилог: *нóкја бидéки* на тáа дéн уф надéлата, да пóртите бѝле затфорéни (251); – óшти *далéку бидéки* он, гу видé тáтко му (281); – шо ви прикажувáх на вáс óшти *су вáс бидéки* (335); – мислéјти как ви кажувá на вáс, óшти *на Галилéа бидéки*.

*Коста ПЕЕВ*

[23] А. Mazon... (види фуснота 1), с. 182.

# ЛЕКСИЧКА АНАЛИЗА НА ГОВОРОТ НА ГРИГОР ПРЛИЧЕВ ОД 1866 ГОДИНА

Ракописот, што е предмет на нашата анализа, претставува дефинитивна редакција на говорот на Григор Прличев, со кој се обратил на своите сограѓани на чист охридски дијалект.[1]

Б. Конески претпоставува дека овој говор е истиот оној што Григор Прличев го споменува во неговата "*Автобиографија*".[2]

Оваа беседа, со морализаторско-поучителен карактер, изразува протест кон грчкото духовенство. Таа, не само што убаво ни го претставува градскиот охридски говор, туку е посебно интересна од лексички аспект. Во изборот на лексиката, забележува Т. Димитровски, има чувствителност кај грчкиот слој, а се добива претстава за лексиката во шеесеттите години на минатиот век. Тука и се гледаат "големите можности на нејзиниот автор да се служи со на родниот јазик за предавање на содржини што се над нивото на разговорната реч".[3]

Лексичкиот фонд на говорот го разгледуваме од аспект на неговото етимолошко потекло,[4] семантичко значење на зборовите и некои нивни системни, парадигматски односи (синоними, антоними и др.).[5] Исто така, ги земаме предвид и присутните фразеологизми.

Лексиката на овој текст го одразува родниот говор на авторот, односно таа е *дијалектно маркирана* и *со фонетски признаци* (сп.: *глобока, дишејнето,*

---

[1] Б. Конески, "Еден говор на Григор Прличев од 1866 година", *Македонски јазик*, год. XVII, Скопје 1966, стр. 205-215; Т. Димитровски, "Говор на годишниот испит на 12 јуни 1866 година", *Собрани текстови*, Скопје 1974, стр. 97-113. (Говорот е печатен онака како што е објавен од Б. Конески, со некои нови изделени пасуси и со внесени запирки од страна на приредувачот).

[2] Еден говор на Григор Прличев од 1866 година.

[3] Говор на годишниот испит на 12 јуни 1866 година.

[4] Според класификација на О. Јашар-Настева (Во: "Етимолошкиот состав на македонската лексика", *Предавања на VI семинар за македонски јазик, литература и култура*, Скопје и Охрид 1973, стр. 1-14, и М. Миовски (Во: *Лексиката на текстовите на Јоаким Крчовски*, Скопје 1980).

[5] Врз основа на класификацијата на Д.Н. Шмелёв (Во: *Современный русский язык, Лексика*, Москва 1977).

*друѕи, зашчо, кѝде, којн, крсѿејне, људе, мѝчно, ӣаѿ, ӣрах, ӣресѿѝӣиш, рѝка, сиромах, сиромашчиа, сух, џелезо*), и со *морфолошко-сѿрукѿурни ӣризнаци* (сп.: *биеѿ, даваеѿ, дојѿ, излекввееѿ, имаешчем, милвам, наожџаѿ се, ноќа, оӣиѿвам, ӣознаваешчем, речина, сѿоиѿ, ѿоѓа, царвеше*). На лексичко ниво, како *лексички дијалекѿизми*, ги изделивме лексемите: *веѿки*, ´гранки´, *дада* ´доилка´, *делми* ´нели´, *зере* ´зашто, бидејќи´, *креӣееѿ* ´придржува, држи´, *лошина* ´злоба´, *луӣаѿ* ´напорно работи, ’рга´, *љукеник* ’рбет´ (значење на коешто нѐ упатува контекстот), *одели* ´отколку´, *оӣиѿва* ´прашува´, *оӣрал* ´убил´, *ӣули* ´гледа´, *рулче* ´пеленаче, бебе до 40 дена, некрстено бебе´, *саде* ´само´, *сеѿне* ´потоа´, *ѿроа* ´малку´, *ѿура* ´става´, *чувајне* ´негување´ итн.

Во лексиката на Григор Прличев има мал број *книжни лексеми* (сп. *веселие, диханиј, досѿоени, душевни, исӣиѿание, ӣисание, ӣокровиѿелсѿфо, учение*).

*Словенска народна лексика и несловенска народна лексика* се двата основни народни зборовни слоја што ги изделуваме во зборовниот фонд на оваа беседа. Врз основа на ова, може да се констатира следново: лексиката од словенско потекло надвладува (82%) во однос на онаа од турско (околу 11%), односно од грчко потекло (4,5 %).

На првата група, *словенска народна лексика*, ѝ припаѓаат лексемите: *блаософ, венчанина, visѿина, ѓлааѿа, ѓлобока, ѓолоӣ, дрео, жена, живоѿ, змија, исӣлоди се, јаѓне, јачмен, малчиме, моѿика, мраваѿа, ӣрах, ӣроѿече, рака, риба, слово, солѕи, срцеѿо, сѿрна, сфеѿец, ѿемница, ѿоѓа, ходам, чисѿоѿиа, чоек* итн.

Во слојот на *народнаѿа несловенска лексика*, како што наведовме, се среќаваат лексемите што се заемани *ӣреку ѿурскиоѿ* и, во помала мера, лексеми заемани *ӣреку ѓрчкиоѿ јазик*.

Како *лексички ѿурцизми* во овој текст ги нотиравме следните лексеми: *адеѿ* ´навика, обичај´, *аман* ´милост, закрила´, *арслан* ’лав´, *аѿмаџија* ´сокол´, *аџиба* ´дали, дали навистина, веројатно´, *ашикерлајса* ´објави, открие’, *баеѓи* ´божем, како да, прилично´, *баруѿи* ´барут´, *билем* ´дури´, *бисер*, *борч* ´чаричен долг´, *борчлиа* ´должен; должник´. *ѓајле* ´грижа´, *делми* ´нели´, *довеѿлиа* ´среќник, задоволник´, *домаѿи*, *ѓоа* ´како´, *ербаӣ* ´способен, вешт, опитен, смел´, завалија ´кутар´, *зајре* ´продукти за прехрана´, *зиан* ´штета; *зианлиа* ´што претрпел штета´, *икѿиза* ´потреба, нужда´, *икѿизалиа* ´што има голема потреба´, *иља* ´само, но´, *иљаким* ´и така; според тоа; но, само´, *иљач* ´лек´, *иман* ´верување во еден бог; вера во исламот´, *инсан* ´човек; луѓе, свет, народ´, *ишчах* ´апетит, желба´, *јабанџиа* ´туѓинец´, јемиш ´овошје´, *јордамлок* ´надменост, големство´, *кабаеѿ* ´вина´, *кабаеѿлиа* ´виновен´, *каил* ´согласен´, *калдрма* ´груба камена улична или дворска покривка´, *каѿил* ´престапник, убиец, злочинец´, *кафе*, *колај* ´лесно; начин, средство, леснина´, *колѿук* ´1. мишка; 2. (прен.) покровителство, заштита´, *комшија* ´сосед´, *куландериса* ´натера (да користи)´, *кумаш* ´вид ткаенина´ *кусур* ´недостаток, остаток; порок´, *курѿулиса*, ´спасува, изба-

вува, оттргнува се', *маала* 'дел од градот или селото; улица, сокак', *машала* 'браво', *мертебе* 'степен, ранг, чин', *милет* 'народ, нација, поколение', *мирас* 'мираз, прика', *муабет* 'разговор', *музевир* 'гостин, патник, *мутлак* 'бездруго; безусловно, секако, сигурно', *насиат* 'совет', *нерахатен* 'неспокоен', *нерахатлок* 'неспокојство', *нишан* 'белег, карактеристика', *нишанлајса* 'обележи', *ока* 'стара мерка за тежина', *паша* 'титула на висок воен достоинственик', *рахатен* 'спокоен', *рахатлајса се* 'се успокои', *резилок* 'срамота', *ренчул* 'боја, изглед', *рушфет* 'поткуп, мито, бакшиш', *салтанат* 'раскош, сјај, помпа', *сахан* 'бакарен сад', *такс* 'ред', *таксират* 'несреќа', *таксиратлиа* 'несреќен', *тараф* 'страна, правец, крај; политичка партија', *таса* 'грижа, загриженост', *темелиа* 'основен', *тербиет* 'воспитување', *тербиетлајса* 'воспита', *терзилок* 'шивачки занает', *тертип* 'ред, план, начин', *терџуман* 'преведувач', *топ* 'познато артилериско оружие', *туфег* 'пушка', *ќамил* '1. совршен; 2. воспитан, образован; 3. зрел', *ќотилок* 'зло; лошотија', *угурсуз* 'лош, баксуз, несреден, запуштен човек', *угурсузлајса се* 'стане угурсуз', *урнек* 'примерок, мустра, образец', *ферклија* 'вешт, способен', *фил* 'слон', *фиљан* '1. некој, икс; 2. тој и тој', *фиљанкиши* 'некојси', *фодулок* 'горделивост', *хава* 'воздух', *харч* 'трошок', *харчи* 'троши', *хајр* 'среќа, добро, добрина, корист', *хатар* 'љубов, волја, желба, пристрасност', *хекимски* 'лекарски', *хем* 'и, а, и покрај тоа', *чара* 'спас, лек, помош', *чаре* 'средство, начин, излез', *чашит* '1. секој вид стока; 2. (прен.) особен човек, чудак; тип', *чадор*, *чашитлок* 'оригиналност, особеност', *чунки* 'бидејќи', *џељат* '1. крвник; 2. (прен.) бездушен, немилосрден човек', *џуап* 'одговор', *шајак* 'сукно, вид на груба чоја', *шајп* 'стипса', *шубе* 'сомневање, непријатност'.

На чувствителноста на *грчкиот слој* е укажано на почетокот, со оглед на фактот дека кирилската писменост се ширела во Охрид главно од 60-те години на минатиот век.[6] Григор Прличев, кој некогаш пеел на грчки како лебед, станал непомирлив борец за искоренувањето на елинскиот јазик од црквите и од училиштата, и се залагал да се воведе во нив "*звучниот славјанизам*". Што се однесува до грцизмите кај него е присутна свесна интервенција во изборот на лексемите. Нивната употреба е стеснета, и во беседата се среќаваат *грцизми* коишто природно ги восприемале и ги користеле во речта неговите сограѓани (сп.: *амин*, *аплос* 'јасно, отворено, просто', *аскетиа* аскет, испосник', *ванѓеље*, 'евангелие', *грам*, *даскал* 'учител', *даскаллајса* 'учи', *даскаллок*, 'учителствување', *дидахиа* 'учење', *димогеритија* 'старешина, свештеник', *диориса* 'определи, назначи', *евтино*, *ела*, *калуѓери*, *калуѓерски*, *ката* 'секој', *киоти* 'и оти', *колиба*, *куца* 'криви', *лаос* 'народ', *лексаајне* 'осудување', *лекса* 'осуди', *магиј*, *метаниј*, 'метании, низок поклон', *митрополиа*, *муренка* 'бололка', *ном* 'закон', *оти* 'зашто, дека ', *пизми* 'мрази', *пори*, *прокопса*, 'успее во животот', *сколиа* 'училиште', *столисан* 'украсен, китен', *хулера* 'колера' итн.

---

[6] Б. Конески, *Македонскиот XIX век, Јазични и книжевно-историски прилози*, Скопје 1986, стр. 95.

[7] О. Јашар - Настева, "Македонски калки од турскиот јазик", *Македонски јазик*, год. XIII-XIV, кн. 1-2, Скопје 1962/63, стр. 109-172.

Лексичката интеференција на македонскиот со грчкиот и, посебно, со турскиот јазик, се огледа не само на планот на директното *лексичко заемање* (на нужни и на ненужни заемки), туку и во заемањето на еден друг вид на заемки, *калките*. Калките претставуваат една семантичка појава каде што имаме *значенска заемка*.

Во говорот на Григор Прличев изделивме примери за следниве видови калки.[7] *изведени калки*: *тргајне* ´мака´, според тур. *çektek*, ´тргна, се мачи, страда, пати´ (кајл је господ на ова тргајне на овие таксирати); *семантички калки*: *пушта* ´испраќа´ (та не седеет (европјаните) да и пушчеет парите во чуждаземја); *седи* ´живее´ (не седи (чоече) во блато и смрдеј); *стока* ´добиток и роба´ (зере утре ке умриш и стоката ке ја остајш на некој сој далечен); *фати* ´почнува´ (и нека фатит терзилок али даскалок); *фразеолошки калки*: *нигде не те земат* ´не може да издржи од возбуда, нетрпение´; *на глаата тфоја* ´и тебе лично´; *тргајте рака* ´стиснете рака´ итн.

Во текстот среќаваме примери на *парцијални калки* (сл.: *кусур имат* ´недостаток´, *имат чаре* ´има средство, решение, излез´, *дајме сполај* ´заблагодариме´, *дајт џуап* ´даде одговор´, *пот колтугот* ´под заштита, покровителство´, *паднеш на аман* ´бараш милост, се молиш´, *сум кајл* ´се сложувам, пристанувам´, *на едно мертебе* ´на исто рамниште´, *земајне даајне* ´купопродажба, деловни врски, односи воопшто´, *от кесе* ´на своја сметка´, *катаден* ´секој ден´, *ката недеља* ´секоја недела´, *ката празник* ´секој празник´, *херкаде* ´каде и да е´, *херкога* ´кога и да е´, *херкој* ´кој и да е´, *херколку* ´колку и да е´, *хершчо* ´што и да е´ итн.

Употребата на зборовите, користејќи го својството на нивната *полисемичност* или *преносно значење* (метафорично, метонимиско, синегдоха), како општи особини на јазикот, придонесува за стилската обоеност на речта, за нејзината изразност, разновидност. Во речта, како средство на изразот, се користат и синонимните, антонимните и паронимните значења на зборовите.

*Контрастирањето* и *синонимните спрегови* во беседата на Григор Прличев се чести, како на пр.: оти познаваешчем *харното*, пак сме закопчани на *злото* ; да *љубиш харното* и да *пизмиш лошото* ; да чиниш тоа шчо ти *фелат*, да отбегвиш тоа шчо ти *нефелат*; и и ранит (кучињата) *едното* во *чистахава*, *другото* во нечиста ; та така никој пат *радост* и *веселие* не ке видиш ; име *живо* и *неумрено* ; земјата ке останеше *гола* и *пуста* ; откако *се исплоди* инсанот, и грехојте *се намножиа* ; кајл је господ на ова *тргајне* на овие *таксирати* ; и тој стана, *мрдна*, *прошета* и најде храна, та така и от гладоста се зачува и со *мрдвејнето* со *прошетвејното* себеси се узна поздраф порадосен порахатен итн.

Приведуваме и примери каде што зборовите се употребени со нивното *преносно значење*. Спореди: *голотиа* ´беда, сиромаштија´ (ке ни открием голотиата); *теснотиа* ´се најде во тесно, на мака´ (и се најде на теснотиа и на таса); *закопчен* ´се придржува, држи до нешто´ (пак сме закопчени за злото); *овенат*

´изгуби бодрост, животна радост´ (ке го видиш (човекот) во малку време овенат); *врвеет* ´минува´ (цели милети врвеет живот долга); *се водела*, *йоводил* ´привлекува, насочи кон некоја цел´ (си излегол по високи места со чадар, та рофјата си ја поводил по ѕелезото и те отепала,... ама шчо знам јас оти рофјата се водела по ѕелезото); *се йараш* ´страдаш, душевно се измачуваш´ (А ти шчо прајш; седиш се параш и го лексааш владика); *расийфит* ´уништува, запустува материјални вредности´ (зере салтанатот расипфит куки и градој и царста); *црйит* ´извлекува, зема нешто од некаде´ (От него (сфетеното писание) црпам. Тоа зборвит).

*Фразеолоїизмиѿе*, поради големите синонимни можности што ги даваат, исто така, придонесуваат за стилската разновидност на речта, како на пр.: *кусур имаѿ* ´недостаток´, *си зел на душа* ´на своја одговорност´, *и лижееѿ саханиѿе* ´се покоруваат, се додворуваат´, *йоѿ колѿуїоѿ* ´заштита, покровителство, *одусѿа* ´напамет´, *биеш веѿер* ´попусто зборуваш´, *си и йулиѿ рабоѿиѿе* ´постапува своеволно´, *се сѿорил јаїне*, *се сѿорил сфеѿец* ´стане добар, благороден, попустлив´, *ѿойлиш фйазоа змиа* ´чуваш, помагаш непријател, зол човек´, *со еден збор* ´ветување, договор´, *фрлиш на їробишча* ´умреш, закопаш´ итн.

Григор Прличев го употребува зборот *ѿаѿкојна* со современо значење на *patria*. Со современо и со терминолошко значење се употребени и лексемите *ѿруй* и *йори*. Зборот *шой* ´глупав´ овде служи за означување на *варвар*, *дивјак*.[8] За означување на сѐ што е живо, што дише, што е суштество е употребена лексемата *диханија*, а со *дивоѿиј* се означуваат *диви живоѿни*, *дивеч*.

Григор Прличев, лавроносецот од Атина во 1860 година за поемата *Сердароѿ*, "Вториот Омир", мајсторот на уметноста на зборот, со изборот и употребата на лексичките и фразеолошките средства, остварил беседа која возбудува со својата содржина и израз: "Требит катаден иљачи горки за дани излекфеет душевните болести. Иљаким словото господоо је вистина, а вистината сфеки па̀т је горка, та затоа не ни требало дидахиа, зашчо таа је огледало та ке ни ашикерлајсат кусурите, ке ни откриет голотиата, и ке не кажит како шчо сме. И денеска билем имам да речам зборој горки, иљаким мољамви да ви непаднит тешко. Чунки можит некој да речит ки оти овој чоек не кани и пак горко ни зборвит от една стрна не честит от друга не пизмит. Али ве пизмам, али ве милвам, али ве познавам за таткојна, али не, тоа господ го знајт, јас тоа знам саде, оти горките иљачи се најдобри,..."

Лексичката анализа на текстот, се надеваме, е илустративен пример за посведочување на постојаната отвореност на лексичкиот систем на дадениот јазик, за неговата динамика, развој, богатење на лексичкиот состав, кој од дијахрониска гледна точка треба да покаже дека лексиката е променлива.

*Блаїица* ПЕТКОВСКА

[8] В. бел. 6, стр. 98-99.

## КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА

1. М. Аргировски, *Грцизмиѿе во македонскиоѿ јазик (со ӣосебен акценѿ на еīјскиѿе īовори)*, докторска дисертација, Скопје 1992.

2. *Българскu еѿимолоīичен речник*, кн. I (1971), II (1979), III (1986), София.

3. Индекс кон речникот на македонските библиски ракописи, *Македонисѿика*, 4, Скопје 1985.

4. О. Јашар-Настева, "Македонските калки од турскиот јазик", *Македонски јазик*, год. XIII - XIV, кн. 1-2, Скопје 1962/63, стр. 109-172.

5. Р. Паноска, *Современ македонски јазик*, Скопје 1974.

6. Г. Прличев, *Собрани ѿексѿови*, (приредил Т. Димитровски), Скопје 1974, стр. 147-157.

7. *Речник на македонскиоѿ јазик*, кн. I (1961), II (1965), III (1966), Скопје.

8. P. Skok, *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika*, knj. I (1971), II (1972), III (1973), Zagreb.

9. К. Тошев, *Сѿрушкиоѿ īовор*, Скопје 1979, стр. 97-110.

10. A. Škaljić, *Turcizmi u srpskohrvatskom jeziku*, Sarajevo, 1965.

# АЛБАНСКАТА ПАРАЛЕЛА ВО РЕЧНИЦИТЕ НА ЃОРЃИ ПУЛЕВСКИ

Самиот факт дека Ѓ. Пулевски напиша два речника, еден четиријазичен, друг тријазичен, доволно укажува на доброто познавање и владеење на српскиот, бугарскиот, грчкиот, албанскиот и на турскиот јазик, како и на дијалектните или говорните кодови на споменативе јазици.

Пулевски имаше правилно мислење дека во услови на заедничкото живеење и на симбиозата на народите и јазиците на еден регион или ареал е неопходна потребата за заемното познавање и комуницирање на луѓето преку јазикот, особено преку пишуваниот збор за подобро познавање на јазикот, културата, традициите и за добрососедство. Освен ова, народите имаат голема желба и потреба за непосредна комуникација, при што двојазичноста и повеќејазичноста ќе дојде до полн израз.

Албанскиот човек живее во непосредно сожителство со македонскиот и со другите народи. "Пулевски со своето дело станува експонент на овие врски и го продолжува едниот дел од соработката на неговите поранешни дејци, преку своите речници.[1] "Пулевски преку своите речници Балканците сакаше да ги запознае поблиску со балканските јазици и да им докаже дека тие им се како свои, да ги афирмира јазиците на овие народи, да се разбираат директно со живиот збор преку нивните јазици"[2]... Пулевски наследил една стара традиција на албанско-македонската соработка на лексикографско поле и како резултат на тоа, тој ја продолжил истата. Кон ова да се потсетиме на кратко: Во 1802 година, Хаџи Данили од Москополе (1754-1825) го печати своето дело *Еисаѓики дидаскалија*, во кое се наоѓа и еден четиријазичен речник: грчки, аромански, македонски и албански со цел да го пропагира грчкиот јазик. Седум децении подоцна се јавува еден друг балкански син, Македонецот од Галичник, Ѓорѓи Пулевски со неговите речници, првиот од 1873 година на пет јазици: српски, македонски, албански, грчки и турски и вториот од 1875 година на три јазици: македонски, албански и турски.

---

[1] Петро Јанура, "Значајот на делото Ѓорѓи Пулевски - како претходник во културната преродба на албанскиот народ", *Биѓорски научно-кул̄турни собири*, Гостивар, 21-22. 10. 1971, Скопје, 1973, стр. 171.

[2] Цит. дело, стр. 171, 172.

Во периодот на минатиот, преродбенски век, многу наши културни дејци ги поттикнува да се занимаваат со повеќе дејности, работејќи за подобрата иднина на својот народ.[3] Да се потсетиме во ова прилика на македонските учебникари Партенија Зографски, Кузман Шапкарев, Јордан Хаџиконстантинов - Џинот, Рајко Жинзифов, Константин Миладинов, Марко Цепенков и Ѓорѓи Пулевски. Сите овие наши културни работници и многумина како развиваа повеќестрана, разновидна и значајна преродбенска дејност. Се занимаваа со црковна, учителска, писателска, учебникарска, фолклорно-етнографска, журналистичка, публицистичка, издавачка и слични активности. Шапкарев во својот Зборник поместил и еден мал речник со албански зборови пишувано со кирилско писмо.[4] Дејноста на галичанецот Ѓорѓи Пулевски (1838-1895) е, можеби, најилустративниот пример во нашата претходна констатација околу различната, повеќекратната дејност на македонските преродбеници. Имено, тој развиваше учебникарска, лексикографска и собирачка работа од подрајчето на македонското народно творештво, се пројави и со историографска, поетска и граматичарска дејност, а се истакна и со својата револуционерно-комитска активност. А по занимање, по основна професија беше ѕидар-архитект, живеејќи со децении како печалбар во туѓина.

Прво, вакви напори има правено Јордан Хаџи Константинот - Џинот, кој покажал голем интерес за делото на Скендербег, потоа за лексичките особености на албанскиот јазик, како и за некои прашања од областа на образованието. Во овој контекст треба да се спомне и Григор Прличев кој бил во директен контакт со албанскиот народ, запознавајќи се со историското минато на Албанците, особено со делата на македонскиот и албанскиот принц Скендербег.[5] Овој пат го продолжил и Ѓорѓи Пулевски со издавањето на многујазичните речници, на три и на четири јазика. Значајно е да се истакне неговата просветно-културна дејност во подготвување на објаснителни речници на албански и македонски јазик. Со ова своја значајна дејност Ѓ. Пулевски придонел мошне и многу за заемното запознавање помеѓу македонскиот и албанскиот народ.[6] Без сомнение, Пулевски со неговата самопрегорна работа, која има здрав балкански дух, се јавува и како прв македонски наивен албанолог, инаку тој е и балканолог, самопрегорен онолку колку што и и совесен македонист, бидејќи тој го дигна гласот за еден независен македонски книжевен јазик.[7] Работата на Пулевски има големо значење и поради неговиот голем придонес во областа на албанската компаративна лексикографија и јазикот,

[3] Д-р Томе Саздов, "Ѓорѓи Пулевски и неговото дело", во: *Македонската народна книжевност*, Скопје, 1988, стр. 399.

[4] К. А. Шапкарев, *Зборник от български народни умотворения*, част втора, София, 1892, стр. 568-572.

[5] Христо Андонов - Полјански, "Прилог кон македонско-албанските врски во минатото", *Годишен зборник на филозофскиот факултет во Скопје*, кн. 7 (33), Скопје, 1981, стр. 20.

[6] Цит. дело, стр. 23-24.

[7] Блаже Конески, *Македонските учебници од 19 век*, Скопје, 1949, стр. 95.

како збогатувач на активниот речник на говорителите на албанското население во Македонија и како пурист на албанскиот јазик од турските заемки и нивната замена со свои модели и композиции во форма на калки наспроти македонскиот и српскиот јазик. Што се оденсува за албанскиот јазик неговите речници претставуваат сигурен извор и показател за проучување на фонолошко-фонетските и морфо-синтексичките форми на албанскиот дебарски говор, и на подрачјето на Гостивар и Полог. Тој е прв кој пишувал на овој говор. Потем, тој во својот Речник употребил во повеќе случаи фонетски и морфолошки форми на двата главни албански дијалекти - тоскискиот и гегискиот, што води, без негово знаење кон еден заеднички (унифициран) албански јазик.

Вториот реченик на Пулевски, иако напишан со кирилица, има и дидактичка вредност за Албанците кои се школуваа во Македонија и надвор од неа. Овој речник повеќе личи на учебник со прашања според тогашните методи преку кои им се препорачуваше и на Албанците од Македонија, да го слушаат албанскиот напишан збор. Токму поради ова Пулевски го забележува своето име со полна заслуга и респект и како илуминист и тоа покрај имињата на Наум Веќиларџи, Теодор Кавалиоти, Даскал Тодри, Мјештер Хаџи Данили, Константин Кристофориди и други.

Албанската паралела во речникот на Пулевски најверно го документираат албанскиот дијалект од минатиот век, поточно превладуваат лексички особености од дебарскиот албански говор, пропратени со примери и од другите гегиски и тоскиски говори.

Албанската паралела во речникот на Пулевски на синхронен и дијахронен план претставува мошне интересен и значаен јазичен материјал и кој допрва треба да биде анализиран и споредуван со примерите на македонската паралела, за да се согледаат меѓујазичните влијанија на јазиците во контакт со плурилингвалниот говорител.

Хронолошки прво печатено дело на Ѓорѓи Пулевски е неговиот Речник от четири јазика, познато како "Четиријазичник". Именувањето на јазиците што ги застапува во својот четиријазичник во најмала рака предизвикува недоумица. Имено, како што се гледа, Пулевски воопшто не го споменува македонскиот јазик! Всушност, тој го нарекува - албански јазик?! Во одговор на ова прашање треба да се приведе ситуацијата во моментот на издавањето на ова негово дело во Белград - кога со споменувањето на македонското име Пулевски не можел да смета на публикаторски можности во тогашна Србија. Веројатно во овој факт треба да се бара ваквото необично именување на македонскиот јазик како "*срӣско-албански*". А и евидентно е дека тој го разликува од албанскиот јазик, бидејќи веќе во наредната (втората) колона на својот четиријазичник го издвојува албанскиот јазик, нарекувајќи го "*Арбански-Арнауӣски*".[8] Уште нешто треба да се предочи во врска со текстот на ова дело

[8] Д-р Томе Саздов, "Ѓорѓи Пулевски и неговото дело", во: *Македонскаӣа народна книжевносӣ*, Скопје, 1988, стр. 409.

на Ѓ. Пулевски. Имено, како што е веќе укажано во нашата современа наука, во случајов со ова дело на Пулевски се работи всушност за петјазичник, а не за четиријазичник, бидејќи под формулацијата на првата колона ("Српско-Албански") треба да се подразберат фактички два јазика: српски и македонски.[9]

Нашиот истакнат современ лингвист Б. Конески во врска со напорите на овој наш самоук лексикограф вели: "Необично е интересно да се види како тој, излегувајќи од таа мисла, се трудел во обласа на речникот или да создава нови зборови (термини) по народски начин или на некои зборови што ги земал од другите словенски јазици да им дава завршоци живи во нашиот народен говор. Во секој случај таа тенденција за помакедончување е видна кај него, независно од тоа што тој како човек необразован, стигнувал во овој поглед понекаде до куриози".[10] Иако и во овој случај беше без неопходната соодветна подготовка, Пулевски сепак успева да ги регистрира албанските зборови и во тој факт треба да се согледува првичното значење и квалитет на овој негов труд. За неговите настојувања да ги изложи разликите помеѓу народниот албански говор, од една страна, и туѓите зборови од другите балкански јазици од друга, сведоштво се и неговите бројни примери што ги дава во албанската паралела. Исто така, треба да се укаже и на настојувањето на авторот да предочи и некои од дијалектните разлики во албанскиот јазик.

Пулевски како самоук лексикограф правилно постапи што се потпре врз стилско-изразните елементи на народниот галички говор кој добро го познаваше и скромниот, но доста оригинален лексички фонд на албанскиот дијалект од реканскиот и дебарскиот крај со известен број архаизми и провинцијализми.

Речникот на Пулевски содржи зборови и изрази, поделени во 74 гнезда,[11] коишто претставуваат богат извор за проучување на лексичките, графиските, фонетските, фонолошките, па и морфолошките карактеристики на јазикот на Пулевски.[12]

Речникот од три јазика се разликува од Четиријазичниот, пред сè, според формата. Тоа не е класичен речник, туку "разговорник" со прашања и одговори. Во вториот речник ги употребува ознаките "с. македонски" и "арбански". Што треба да се подразбира под скратенката? Од едно писмо на П. Срећковиќ и М. С. Милоевиќ гледаме дека тие читале "српскомаќедонски". Извесно указание добиваме од преводот на тој назив на албански на насловната страница на вториот речник. Додека во турската верзија скратенката останува неразврзана

---

[9] Д-р Томе Саздов, "Ѓорѓи Пулевски и неговото дело", во: *Македонската народна книжевност, Скопје*, 1988, стр. 409.

[10] Блаже Конески, "Македонистот Ѓорѓи (Ѓорѓо) Пулевски", *Кон македонската преродба*, Скопје, 1959, стр. 91.

[11] Блаже Ристовски, "Ѓорѓија М. Пулевски (?-1895)", во : *Ѓорѓија М. Пулевски, Одбрани страници.* Избор, редакција, предговор и забелешки д-р Блаже Ристовски, Македонска книга, Скопје, 1974, стр. 5-32.

[12] Весна Матијашевиќ, Јазикот на текстовите на Ѓорѓи Пулевски, магистерски труд, Скопје, 1992, стр. 220.

(с. македонлуцес), во албанската имаме "шкиништ македонисе". Етимолошки *шкиништ* значи *словенски* (алб. Shke=*Словени*). Меѓутоа, тоа носи во албанскиот говорен јазик и значење "рисјански, каурски". Кога во првиот речник (стр. 7) ги објаснува називите на јазиците, Пулевски спрема "сърпски ги става албанските соодветства "*сърбишт, шкиништ*". Со оглед на веќе посочените албански значења, а особено на тоа дека не е избрана еднозначната ознака сърбишт, овде шкиништ само донекаде оди во полза на тоа дека скратенката треба да се чита како "српски, српско". Зборот шкиништ Пулевски го научил во својот роден крај, каде што Албанците така ја означувале неговата народност и вера. Пулевски оставил една нејасност; тој намерно нејќел да ја истакнува скратенката се гледа од тоа што на едно содржински важно место (стр. 62 од вториот речник) фразата "и мије се именуваме с. Македонци" ја преведува така што воопшто не ја зема предвид скратенката: алб. "еде неве на оин Македонисе сеи Македоњјан".[13] На едно место во Тријазичниот пишува: "Реченица сам, човек и акоја направид неје убава. (...) Затова, треба да се, зберед, од сви, напред речени, народности, по 4-5 људи учени, који, го познавајед, јазикот, маикин чисто. И тије људи да скровад једна реченица која одговарад, сродно, народностима, северославјанским пак да остане као света, тајна, књига, за сиве, школа...". (стр. 124) и затоа тој продолжува да вели: "Со него (јазикот А.П.) мрдајешти мислата наша другему ја кажуваме ... за овде (во балканснките краишта, А.П.) се потребни јазици турски, славјански, арбански и грчки". (Р II, стр. 39).

На лексички план, пред сè поради првенствено лексикографскиот карактер на голем број од делата на Пулевски, наоѓаме навистина голем број особености, како создавање на нови зборови (термини), употребата на нови зборообразувачки модели карактеристични за албанските народни говори од дебарскиот и реканскиот крај,[14] влијанието на други балкански јазици, некои лексички елементи карактеристични и за другите албански говори во Македонија и пошироко, употребата на подзаборавени архаични зборови провинцијализми и друго.

Како што ни е познато, Пулевски "се трудел во областа на речникот или да создава нови зборови (термини) по народски начин или на некои зборови што ги земал од други словенски јазици да им дава завршоци живи во нашиот народен говор". [15]Во тријазичникот во форма на разговорник Ѓорѓи Пулевски се обидува низ прашања и одговори да соопшти информации од повеќе области. Меѓу најинтересните и најразновидните термини се оние што ја сочинуваат неговата географска терминологија, или како што самиот ја наречува -

[13] Блаже Конески, "Белешки за Пулевски", Македонскиот 19 век, јазични и книжевно-историски прилози", Скопје, 1986, стр. 225.

[14] Оливера Јашар-Настева, *За речниците на Ѓ. Пулевски и албанската паралела во нив,* МАНУ, Прилози IX-2, Скопје 1984, стр. 48:"...иако тие верно го одразуваат албанскиот говор од Дебар и Дебарско (говор од јужна, односно југоисточна гегиска група), тие содржат и низа особености што се среќаваат и во другите гегиски говори".

[15] Блаже Конески, *Кон македонската преродба...*, стр. 91.

*земјуоӣисаније* и *земјоӣис* (P II, 16), *ӣроӣок*, (P II, 19), *езере* (P II, 19), *сувоӣа* ("Мал сувота, околу нeja, заградена со вода, таја се вељид, остроф), грмеж, тотон (P II, 86), овие два збора, како синоними, на Пулевски му се гледаат понародни од зборот *секавица (муља)*.

Необично големиот број изведување на глаголи во албанската паралела е една од највпечатливите особености на текстовите на Пулевски, така што во овој сплет на односи некои од тие форми се чувствуваат како обични, а некои како необични. Покрај *ӣабесоим* (P II, 5) да веруваме, *куиӣоим* (P II, 5) мислиме, *ӣуноим* (P II, 5), работиме итн., среќаваме и понеобични форми како: *екабарова* (P II, 5), создал, *циодии* (P II, 5) све знајед, *циомунде* (P II, 5) све может и друго.*

Во Четиријазичникот покрај македонската, обично постои и албанска паралела во која зборовите ги бележи во нечленувана и многу ретко во членувана форма: *име, чиме* син. ф ок (P II, 21) коса, *суу*, с (P II, 21), око, го (P II, 21) уста и сл., *Балли* (P II, 21), чело *крӣиза* (P II, 22), попок , *нофулла*, флчин (P II, 22) вилица и друго.

Покрај албанските зборови, во истата паралела среќаваме и одреден број *балканизми* од типот: *фурка* (P I, 31), *кориӣо* (P I, 31), *ченӣељ* (P I, 34), клуч , кука, *каӣисӣра* (P I, 42), гллавина, *фидан* (P I, 46), лластар , *босилек* (P I, 48) боисл к и други, *веленце* (P II, 32), мутафче, шареница и сл. Покрај многубројните вакви и слични примери, можат да се сретнат и заемки од другите балкански јазици, како на пример *ӣурицзми*: Сп: *ердани* (P I, 32), низалка, низа, *чардак* (P I, 18), чардак , ходник ; *арӣацик* (P I, 50), кокар ; арпаџик , *мецилис* (P I, 53), членови, *чекич* (P I, 56), чекич , чокан и други.
*ӣрцизми*: фришко (фресикон)
*словенизми*: *ӣрас* (P I, 50) преш прази, лук, крали (P I, 53) крал *извор* (P I, 16) извор , врело, *ӣошӣа* (P I, 11), пошта, *оӣинӣа*, *оӣенӣа* (P I, 30), опинци, опанки.

Од црковната лексика Пулевски во својот речник регистрирал забележителен број од оваа сфера: *кршенделл* (P I, 11), *диӣе кручиӣ* (P I, 13), К рстовден *шенӣ димиӣре* (P I, 13), Митровден, *диӣа е ӣасӣер* (P I, 13), пречиста, воведение и други.

Од интернационалната лексика во албанската паралела среќаваме исто така голем број зборови, што е разбирливо ако се земе предвид разновидноста на областите од кои се обидува да даде што поголем број информации. Нормално дека, покрај многубројните кованици и новосоздадени термини, често според народната етимологија гур - *ӣуримулиӣ* (P I, 20), воденички камен. Месеците, на пример, ги именува вака: *фрор, шкурӣ* (P II, 81), февруар, *марс* (P II, 81) март, *ӣреиљ* (P II, 81), априљ, *маји* (P II, 81), меји, *чаршор* (P II, 81), јунија, *корик* (P II, 81), јуљија, *ушӣ* (P II, 81), август, *муји, ӣе ӣара* (P II, 81), септембер, *муји, удуӣи* (P II, 81), октомбер, *муји, и ӣреӣи* (P II, 81) новембер, *шиндреја* (P II, 81) декембрија.

* Во основа јазикот на текстовите на Ѓ. Пулевски е чист народен говор што најмногу се потпира на неговиот роден галички, сепак забележителни се и влијанијата од други јазици, српскиот, бугарскиот, рускиот, црковнословенскиот, грчкиот, турскиот и албанскиот јазик.

Со оглед на тоа што најголем дел од дејноста на Пулевски е лексикографска, во речниците среќаваме многу зборови што назначуваат називи на животни, растенија, делови на човечкото тело, разни предмети, роднински имиња, професии и дејности, најразновидни поими од многу области, и друго. Најголем број од нив се приведени онака како што се регистрирани во неговиот речник. Ние ќе наведеме некои од покарактеристичните зборови што биле доста распространети и фреквентни во албанските западни говори во минатиот век и што се посебно интересни по некоја друга особеност: *зоӣ* (P I, 12) господ , *ӣеренди* (P, I, 12) бог , *ера* (P I, 14), ветер, *вдор* (P I, 15) снек, пруа, *ӣроа* (P I, 16) речиште, поток, *крое* (P I, 16) чешма, *бурим* (P I, 16) кладенец, *ḡроӣа* (P I, 16) дупка, *кока* (P I, 21) *креа, канӣина* со значење глава, име, ф ок , чиме (P I, 21) коса, *шӣина* (P I, 21) грб, *долламба* (P I, 24), педа, *каллнор* , муи ат (P I, 25) ануар , *к сула* (P I, 29) капа, *ӣеем* (P I, 38), чат , дим , д т , ахт (P I, 39) сирен , *реиӣ* (P I, 42) ремен и многу други.

Богатиот лексички фонд во речениците на Ѓорѓи Пулевски, може да биде основа за една подетална анализа на лексичките албанизми и на јазикот во тие примери. Поголемиот дел од наведените примери во речникот на Пулевски за современата дијалектологија на албанскиот јазик претставуваат мошне значаен лингвистички материјал за анализа, бидејќи како такви тие и ден денес се употребуваат во некои албански говори во Македонија. Покрај повеќето особености на западните говори, некои што се распространети на поширокото албанско говорно подрачје и оние што можеме да ги сметаме како странични јазични влијанија, како особено забележително е настојувањето на Пулевски да забележи и сложени зборови во духот на народниот албански јазик, од типот: *ḡуримуллинӣ* (P I, 20), ´воденички камен´, *ḡишӣимад* (P I, 43) ´тврдоклаф ´, пуледетит (P I, 44), мисирка, урка, *нуселалес* (P I, 48) ´царевица´, влласица, *мендијаӣ кме* (P I, 59) ´умозрение´, *бесабес* (P I, 98) тврд даје вера, *мекријељакур* (P II, 131), гологлав, *кријеаскериӣ* (P II, 109) воивода и други.

Најголем број фонетско-фонолошки сообености на албанските лексички елементи воречникот на Пулевски се карактеристични за албанските говори од дебарскиот и од другите гегиски говори, но има и такви лексеми кои се мошне продуктивни и во другите јужни албански дијалекти, како: *ḡурмазе* (P I, 21), грло, *фуӣа* (P, I, 32) скутина, бофча, *ӣруш* (P I, 38), жар, умшт (P I, 39) млеко, *кумбулла* (P I, 46),** сп.: слива, *фрашер* (P I, 46), сен, *шелк* (P I, 46), врба, *ḡачка* (P I, 59), приказна. *крушк* (P I, 64), сфат , *кушерии* (P I, 64), братучет , *курор* (P I, 63) венец и други. Од овие примери јасно се гледа дека Пулевски излегува од рамките на неговиот роден говор, што значи присутна е и тенденцијата да се излезе од рамките на дијалектното.

---

** Интересно е бележењето на тврдото *л* со две *лл* во примерите на македонската и албанската паралела во речниците. Ако го земеме предвид постоењето на двојно л во албанскиот јазик, можеме да дојдеме до заклучок дека тоа се должи на меѓујазичниот контакт. Поопширно за ова, види О. Ј. Настева, *За речниците на Ѓ. Пулевски...* стр. 53.

Пулевски, воден од идејата за создавање македонски литературен јазик, сесрдно се труди и околу збогатувањето на речникот со зборови од албанскиот дијалектен јазик. Потребата за создавање на нови зборови на неговиот речник доведе до преведување и калкирање или создавање сосема нови термини по народски начин. Интересни се и термините земени од други словенски јазици, Сп.: *коцка умштит* (Р I, 23), млечна коска, *роса детит* (Р I, 44) морска патка, *пуледетит* (Р I, 44), мисирка, *миз кали* (Р I, 52), конј ска мува, *пешкезинтар* (Р I, 56) риболловец *почемек мба* (Р II, 33) тавасонози, шерпа и сл.

Некои албанизми во својот речник Пулевски ги дава само во множинска форма: *венешат* (Р I, 16) лозја, *урат* (Р I, 18) мостови, *дорат* (Р I, 22) роци, руке, к мбат (Р I, 22) нозе, ноги, *брекат* (Р I, 29) га и, *трат* (Р I, 38) греда и сл.

Најчесто употребувани наставки кај албанските лексеми во речникот на Пулевски се: *-ар (е)*; *спецарее* (Р I,34), пиперкица, *литар* (Р I, 42) јоже, *букатар* (Р I, 55), лебар , *ф јорар* (Р I, 55) златар, *шкрујтар* (Р I, 61) писар; *=оре*: *крипоре* (Р II,34), соленик, *каллнор* (Р I, 25) яануар , *чаршор* (Р I, 25) оняйй и др. *-ица*: *поница* (Р I, 33) поница, *бивљиц* (Р II, 143) бијољица;

*-ка*: вечка (Р I, 39) јајца, ливошка (Р I, 45) ´кора, лушпа´;

- *ул*: шпатул (Р I, 23) плешка, ветул (Р I, 21) веѓи, кунгулл (Р I, 50), тиква:,

*-иште*: турчиште (Р II, 111), турски, гричиште (Р II, 111), грчки;

*-ина*: каптина (Р I, 21) глава и друго;

Што се однесува до заемките од другите јазици, очигледно е дека Пулевски за нив бил свесен, па во XI дел од Тријазичникот како туѓи зборови ги наведува: *ономед*, *фришко*, *пар* итн. Исто така, забележуваме лексеми од религиозната лексика, редица архаични зборови и форми карактеристични за разговорниот јазик на албанското население од дебарскиот крај и околината. Чести се и зборообразувачки лексички модели.

Иако речниците на Пулевски немаат некоја особена научна вредност, сепак е многу значајно како обид да се издигне македонскиот јазик на ниво на книжевен јазик и воедно да биде близок и за другите говорители да го научат преку својот мајчин јазик. Некои народни зборови, што се среќаваат во неговиот речник, како сп.: ´бразда, вада´, *ѓурмаз* ´грло´, *крипоре* ´соленик´, *спецарее* ´пиперница´ и друго, можеле да го најдат своето место и во современиот албански јазик.

Интересни се секако и неколкуте позајмени хибридни сложенки, настанати во албанската јазична средина, а пак кај Пулевски ги среќаваме во оваа форма, сп.: *ѓур цеваир* <алб. gur per kose, образувано од алб. ´камен´ и тур со значење ´бесценет камен, драг камен´ (Р I, 20), *ѓур алмази* ´диамант´ (Р I, 20) *ѓурпрекоса* ´камен за коса´ (Р I, 20), образувано од албанското "gur" и слов. ´коса´ и сл.

Лексиката, која постојано се обогатува и менува и која претставува непресушен извор за разновидни проучувања на дијахрониски и синхрониски.

план, не можеле а да не го привлече, макар и спорадично, вниманието на Ѓ. Пулевски, кој дал скромен, но значаен придонес и за албанската лексикографија.

**Заклучок**

Албанската паралела на речникот на Пулевски од втората половина на XIX век нуди скромен, но мошне интересен лексички материјал за албанските говори од Западна Македонија, и псоебно за албанската лексикографија. Меѓу нив се наоѓа и извесен број лексеми кои се употребуваат и денес од албанското население. Добар дел од овие зборови се од туѓо потекло. Инаку тие не се објаснуваат, односно не се дава нивното значење. Во некои зборови, се дава и друга одредница, т.е. синонимот, се разбира тие кои се попознати и пораспространети од зборот одредница. Инаку одредниците не се пропратени ни со какви дополнителни лексичко-граматички и семантички забелешки и објаснувања.

Во многујазичните речници на Пулевски, пишувани на чист народен јазик во минатото, се наоѓа вреден дијалектолошки материјал што фрла светлина врз историскиот развој на македонските и албанските говори во западна Македонија, дури и кога се работи за текстови од деветнаесеттиот век. Напоредните особености на галичкиот и на западните македонски говори, од една страна и на албанските говори во дебарскиот и реканскиот говор кои се во непосреден контакт, од друга страна, особено е изразено во областа на лексиката.

Распространетоста на лексичките елементи и нивната широка употреба кај албанските говорители, укажува на обидите на Пулевски да излезе од рамките на својот дијалект, но поради недоволното образование и слабите граматички познавања, не е наполно доследен во пишувањето на некои зборови. Сп:. зоћа (P II, 9) (Zogj), пилињја, еграсира (egërsirë) P II, 8 ´sверови´, и сл. детат (detërat).*** ´морињa´ P II, 8

Можеме да констатираме дека речникот на Пулевски претставува значаен лексикографски труд и за албанистиката, бидејќи во него албанската паралела зазема мошне значајно место во општиот и основниот речнички фонд на албанските говори од дебарскиот крај, долнореканскиот регион, и тоа не само од квантитативен туку и од квалитативен аспект.

Со оглед на тоа дека на овие и слични прашања досега не им е обрнувано нужно внимание, смеаме дека нашиот интерес треба во иднина да се сврти повеќе кон компаративните изучувања на јазиците на контакт. Ова беше,

---

*** Нашите интервенции во примерите што се дадени во заграда се предимно правописни и фонетски. Држејќи се што е можно повеќе до оригиналноста на лексемите што ги запишал Пулевски, ние интервениравме во оние случаи во кои сметавме дека станува збор за грешки и пропусти кои се провлекле како резултат на: употреба на неадекватно писмо; запишување на зборови на говорен јазик и неусогласености во запишувањето и печатарски грешки.

впрочем, и целта на Ѓ. Пулевски кога во својот Речник освен македонските ги вклучи и зборовите на соседните, словенски и несловенски балкански јазици. Исто така, сме на мислење дека науката за јазикот треба допрва да го разгледа и да го утврди придонесот, улогата и значењето на Пулевски во собирањето на лексичкиот фонд на балканските јазици.

Целта на работата на преродбеникот Ѓорѓи Пулевски е многу значајна, искрена, благородна и хумана така што Албанецот може засекогаш да чувствува длабока благодарност.

*Агим ПОЛОСКА*

## КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА


1. *Речник отъ четири језика I, Српско-албански II арбански-арнаутски III, турски IV грчки Скројена и написана отъ Ѓорѓа М. Пулевски, архитекта у Галичник округје дибранско 1872 год. I-ва част*, Београд, 1873.

2. *Речник од три језика С. Македонски, Арбански и Турски, књига II, написао Ѓорѓе М. Пулевски, Мијак Галички.* У Београду 1875.

3. Д-р Томе Саздов, "Ѓорѓи Пулевски и неговото дело", *Македонската народна книжевност*, Скопје, 1988.

4. Блаже Конески, "Македонистот Ѓорѓи (Ѓорѓо) Пулевски", *Кон македонската преродба,* Скопје, 1959; *Белешки за Пулевски, Македонскиот 19 век, јазични и книжевно-историски прилози,* Скопје, 1986.

5. Блаже Ристовски, "Ѓорѓија М. Пулевски (? -1895)", *Ѓорѓија М. Пулевски, Одбрани страници*, Скопје, 1974.

6. Весна Матијашевиќ, *Јазикот на текстовите на Ѓорѓи Пулевски*, (магистерски труд) Скопје, 1992.

7. *Речник на македонскиот јазик со српскохрватски толкувања*, Скопје, 1986.

8. Христо Андонов - Полјански, "Прилог кон македонско-албанските врски во минатото", *Годишен зборник на Филозофскиот факултет во Скопје*, кн. 7 (33), Скопје, 1981.

9. Петро Јануара, "Значајот на делото на Ѓорѓи Пулевски - како претходник на културната преродба на албанскиот народ", (*Бигорски научно-културни собири, Гостивар*, 21-22. 10. 1971, Скопје, 1973.

10. Оливера Јашар-Настева, "За речниците на Ѓорѓи Пулевски и албанската пералела во нив", МАНУ, *Прилози*, IX-2, Скопје, 1984.

11. Блаже Конески - О. Јашар-Настева, "Балкански јазични паралели во речниците на Ѓорѓи Пулевски", МАНУ, *Прилози*, IX-2, Скопје, 1984.

# РАКОПИСНИ ТЕКСТОВИ НА РАЗЛОШКИ ГОВОР ОД XIX ВЕК

Иако бројот на сочуваните до денес ракописни текстови по потекло од разлошкиот крај не е голем, сепак и тоа е доволно за да се утврди постоењето на книжевна дејност во овој наш крај во минатото. Евидентираните досега четиринаесет книжевни споменици од Разлошко, од кои најстариот датира од XV век, а најновиот - од 1910 година, претставуваат интересен изворен материјал, како за проучувањето на книжевната традиција во овој македонски крај, така и за поуспешното следење на историскиот развој на разлошкиот дијалектен говор.

Посебно важно за истражувачите на нашата книжевна историја е тоа што за авторите на поголемиот дел од овие книжевни споменици се зачувани автентични податоци. Текстовите, за чии пишувачи немаме апсолутно никакви сознанија, се постари и сега се сопственост на Софиската народна библиотека. Тоа се: служебник од XV век, пронајден во црквата "Свети Димитар" во село Долна Драглишта;[1] четвороевангелие од XVI век, пронајдено од Владимир Поп-Томов во село Белица[2] (денес град) и псалтир од XVII век, донесен во Софиската библиотека од градот Банско.[3]

Најстариот датиран ракопис претставува минеј, а го пишувал во 1700 година поп Саве од село Елешница за поп Којчо од село Белица. Овие податоци ни ги соопштува самиот пишувач на ракописот во записот на последниот лист од книгата. Во истиот запис книжевникот поп Саве им се извинува на читателите за евентуалните грешки и ги моли да не го колнат поради "лошо напишаната книга", но да ги поправат грешките, а него да го благословат, бидејќи книгата "не ја напишал Светиот Дух, ниту ангел, а рака грешна и очи дремливи". Овој интересен словенски ракопис е пронајден во село Белица од проф. В. К´нчов. Истиот, во својата статија "Патување по долините на Струма,

---

[1] Б. Цонев, *Опис на ръкописите и старопечатните книги на Народната библиотека в София, София* 1910, стр. 153-154.

[2] Маньо Стоянов - Христо Кодов, *Опис на славянските ръкописи в Софийската народна библиотека*, том III, София 1964, стр. 31-32.

[3] Таму, стр. 14.

Места и Брегалница" дава основни податоци за ракописот,[4] но не кажува ништо за понатамошната судбина на оваа македонска ракописна книга.

Кон средината на XIX век со книжевна дејност се занимаваат Василија Поп-Илиов од село Белица и учителите Михаил Поп-Филипов и Костадин Јованов. Првиот во 1854 година, со убаво калиграфско писмо, напишал "Упатство за читање на апостолите", кое се чува во Ракописната збирка на Народната и универзитетска библиотека во Скопје под бр. 88, [5] додека од книжевното наследство на М. Поп-Филипов и К. Јованов е зачувано едно заедничко дело – зборник со разнородна содржина од 1865 година. Зборникот е пишуван на разлошки дијалектен говор во село Годлево, каде што Поп-Филипов и Јованов биле учители. Преведените текстови на народен говор се мошне интересни од лингвистичка гледна точка: нивниот јазик е оригинален, со силно црковнословенско влијание и голем број заемки од турскиот јазик. Самите преводи, најверојатно, се дело на познатиот бански учител Никола Поп-Филипов, кој бил ревносен поборник за воведување на народниот говор во книжевна употреба, на местото на, за народот, неразбирливиот црковнословенски јазик. Ракописниот зборник на двајцата годлевски учители сега се наоѓа во Софиската народна библиотека, во чија ракописна збирка го носи бројот 1321.[6]

На разлошко наречје е пишувано и едно мало зборниче од средината на минатиот век, кое во 1939 година е пронајдено меѓу книгите што проф. Б. Пенев му ги подарил на Словенскиот институт при Универзитетот во Софија. Бидејќи зборничето го води своето потекло од село Влахи, Светиврачко (сега Санданско), мошне веројатно е, овој ракопис да го пишувал годлевскиот учител Михаил Поп-Филипов,[7] кој во селото Влахи учителствувал цели дваесет години. За ова зборниче и за уште еден ракопис од XIX век пронајден во селото Кремен, детално пишува К. Мирчев.[8]

Книжевната традиција особено внимателно била негувана во разлошкото село Елешница. Во ова село речиси секој свештеник и учител се занимавал со книжевна дејност. Нам ни се познати имињата на неколкумина елешнички свештеници и учители кои, во периодот помеѓу 1850 и 1912 година, покрај својата свештеничка и учителска дејност, активно се занимавале и со пишување на книги. Во таа смисла посебно се истакнале свештениците Атанас Поп-Георгиев, Атанас Праматаров и Тодор Пијанчин, како и учителите Иван Прама-

---

[4] В. Кънчов, "Пътуване по долините на Струма, Места и Брегалница", *Сборник за народни умотворения, наука и книжнина*, кн. XII, София 1895, стр. 268.

[5] Михајло Георгиевски, *Словенски ракописи во Македонија* (откриени од 1970 - 1985 година), книга III, Скопје 1988, стр. 30-31.

[6] Маньо Стоянов - Христо Кодов, *Опис на славянскитѣ ръкописи в Софийската народна библиотека*, том IV, Софиъ 1971, стр. 121-123.

[7] Ѓорѓи Поп-Атанасов, *Ракописни текстови на македонски народен говор*, Скопје 1985, стр. 17.

[8] К. Мирчев, "Черковни песни на разлошки говор от средата на XIX в.", *Годишник на Софийски университет, Историческо-филологически факултет*, год. XXXV (1939), стр. 1-33; "Черковни текстове на разлошки говор от миналия век", *Македонски преглед*, X (1936), кн. 3-4, стр. 61-85.

таров (брат на свештеникот Атанас Праматаров) и Јордан Поп-Тодоров (син на поп Тодор).

Од ракописното наследство на Атанас Поп-Георгиев се зачувани три ракописа – еден катехизис и два зборника, додека сите текстови на Атанас Праматаров изгорле во 1898 година. Во тој пожар, меѓутоа, не настрадале ракописните текстови што ги пишувал неговиот брат Иван Праматаров или "даскал Јован", како што популарно го нарекувале неговите соселани. Тој се школувал кај познатиот преродбенски учител Никола Поп-Филипов, а во своето родно село Елешница учителствувал, со мали прекини, скоро триесет години – од 60-те до 80-те години на XIX век. Од многуте ракописи што настанале од раката на даскал Јован, зачуван е само еден; ракописот се наоѓа во Музејот на градот Велинград (Бугарија), во чијашто збирка од експонати го носи бројот 787.[9]

Од ракописите што ги пишувал поп Тодор засега ни е познато само едно мало зборниче, исполнето со тропари и други црковни песни. Се претпоставува дека негово дело е и Летописот од 1902 година, во кој на мошне сликовит начин се опишува петдневната блокада на Елешница во ноември истата година, од страна на турската војска, која имала цел, со најжестоки репресалии, да го принуди месното население да се откаже од револуционерната организација и да го предаде скриеното оружје. Овој Летопис е пронајден при рушењето на куќата на поп Тодор во 1963 година, а сега се чува во библиотеката на Основното осумгодишно училиште во Елешница.

Последниот од плејадата елешнички книжевници, кои рботеле во текот на втората половина на XIX век и почетокот на XX век, е синот на поп Тодор – учителот Јордан Поп-Тодоров. До наши дни е зачуван само еден од последните негови ракописи: молитвеник, пишуван со извонредно калиграфско писмо во 1910 година (се чува во библиотеката на народното читалиште во Елешница). Во истата 1910 година, кога го пишувал, можеби, последниот свој ракопис, елешничкиот учител и книжевник заминал за Америка, за да не ја види повеќе никогаш својата земја. Таму тој починал пред триесетина години, понесувајќи ја со себе големата своја желба повторно да го види родниот крај, каде што ги поминал најплодните и најосмислените години од својот живот.

Освен книги, на разлошки говор во текот на минатиот век, а и порано, биле пишувани, исто така, писма, трговски тефтери и други документи поврзани со секојдневниот живот на месното население. Во таа смисла посебен интерес претставуваат две писма пишувани од бански трговци кон крајот на XVIII и почетокот на XIX век. Едното од нив го пишувал во Виена во 1791 година Петар Никола Велеган до некојси кир Георги во Белград, додека другото го пишувал во истиот град во 1809 година Теодор Арсениев до Тодор Папа Миле во Серес[10].

---

[9] Иван Дивизиев, *Елешница в миналото*, София 1977, стр. 64.
[10] В. Кънчов, *Цит. д.*, стр. 257-258.

Што се однесува до јазичните особености на ракописните текстови што се предмет на ова истражување, можеме да кажеме дека тие во основа го отсликуваат дијалектниот говор на македонското население во разлошкиот крај, онаков каков што тој бил во текот на XIX век. Овде ќе наведеме само некои покарактеристични јазични особености, кои нашле одраз во пишаните текстови, чии пишувачи биле носители на разлошки дијалектен говор.

1. Старословенската носова самогласка од заден ред се заменува со а: рака, раце, мака, мачен , пате, престапи и сл. Формите од типот мꙋжѣствените, сꙋдъ премꙋдростъ, правосꙋденъ и сл., се резултат на црковнословенско влијание и во пишаните текстови на разлошки говор дошле по книжевен пат. Иако поретко, се забележуваат и траги од мешање на носовките и тоа во оној вид во којшто тоа постои во централните македонски говори, на пр. (ꙗꙁыка, ꙗꙁико (Кременски зборник).[11]

2. Вокализацијата на големиот ер е скоро потполно спроведена, особено во предлозите и префиксите: со снага, со ꙁоръ, во градъ, сосъ вера ѿовъ Хрїста, вовъ оныа дни, воꙁдꙋхъ, воꙁдига, воꙁглаве, собирание, соꙁданїе, соборища итн. Оваа фонетска појава се среќава, исто така, во коренот на зборот (сонъ), во суфиксите (совраашокъ, какоѿъ, цавтокъ), како и во членската морфема за м. род -о (< -ътъ): снего, памꙋко и сл.

3. Малиот ер се заменува со е: пекло, тевница, пешкане и сл. Во поголемиот број случаи со *е* се заменува и старословенското ѣ, иако неговиот широк изговор под акцент се чува во разлошкиот говор до денешно време.[12]

4. Неакцентираното о се редуцира и по изговор се приближува или сосема совпаѓа со *у*: оꙋчите, чꙋвѣкъ, рꙋдилъ, гꙋлемъ, да гꙋ погледнеа, оꙋчꙋвала си, далекꙋ, дрꙋгꙋ, дрꙋгꙋверци.

5. Разлагањето на слоговното *р* во група од вокал + *р*, најчесто, се предава со *-ра-* односно -рѫ- (совраашокъ, ѡбрани, црѫква, брѫнꙁи, мрѫтвите) и поретко со *-ар-* односно -ѫр- (пꙋцарнѧ, варналъ, дотѫрчехъ). Последните форми се почести во Кременскиот зборник; во денешниот разлошки говор оваа појава е присутна само во говорот на Банско.

6. Вокалното *л,* во повеќето случаи, го наоѓаме потполно асимилирано со темниот вокал: сѫнцето, сѫнцева, сѫꙁи, напѫни, мъчението. Оваа појава е потполно спроведена во говорот на Македонците од Разлошкиот крај.

7. Стсл. група -цѣ- се заменува со -ца-: цавтокъ, прецавте.

8. Развојот вьс>вс>с може да се проследи во повеќе примери: сичко, сичките, секой, секаква, секимꙋ, сѣкога итн.

---

[11] К. Мирчев, *Черковни текстове*, стр. 64.

[12] Божидар Видоески, "Фонолошкиот и прозодискиот систем во говорот на селото Елешница (Разлошко)", *Прилози*, МАНУ, Одделение за лигвистика и литературна наука, XII, 1, Скопје, 1987, стр. 8.

9. Замена на стсл. група -чрь - со цр- е забележана само во еден случај и тоа во формата цр̀: цървето, а сличен е случајот и со групата св-, чија замена со сл- забележавме во зборовите: слободень, слободни, слободїѩ, ослободѩ.

10. Карактеристичниот за разлошкиот говор развој мн)вн (ѱн) го наоѓаме реализиран во неколку случаи: ѱного, ѱногото, тевница и сл.

11. Губење на согласки во интервокална позиција забележавме кај консонантите *в* и *х*: направени, греовната, потапцкала, бела, ӡагѵбила. Губењето на интервокалното *х* е особено често кај имперфектните и аористните форми за 3 л. множина.

12. Посебно често е едначењето по звучност во случаите кога звучна и безвучна согласка доаѓаат во непосреден допир и во случаите кога на крајот од зборот доаѓа звучна согласка: ѕитъ, ропъ, дрѵкъ, поглетъ, споретъ, одъ небото, одъ нихъ и сл.

13. Пишувачите на ракописни текстови на разлошки говор посебни тешкотии имале при предавањето на специфичните разлошки гласови *к'*, *г̄'* (силно палатизирани *ќ* и *ѓ*) и африкатот *ц*. Така, за бележењето на *к'* се употребуваат, покрај обичното *к* (ке иде, нека́ (⟨нек´а́ = не сакаат), самбакъ , веке, повеке), уште и буквите ш и *щ* (ше покаӡе, ще сѧ мѫчи); за *г̄'* се употребува обично *г̄* (гиӡдавъ), додека за *ц*, покрај графијата *ц*, се употребува и графискиот знак *ч* (коче нам. коѱе = многу).

14. Членската морфема е без финално *-т̄* : сино́, свето́, гробо́, ьиво́то, ѵмо́, гласо́, іӡворо, крьсто, младенецо, пара́клисо и сл. Во повеќе случаи, притоа, се јавува и членската морфема *-е* и тоа како аломорф на членската форма *-о* зад меки консонанти и зад консонанти што некогаш биле меки: ко́не, ца́ре, па́те, ра́е, ӡе́те, плаче́ и сл.

15. Од лексичка гледна точка впечатлива е употребата на некои архаични или типични за разлошкото говорно подрачје зборови, како и преголемата употреба на турцизми, некои од коишто имаат арапско или персиско потекло.

Ретки дијалектни зборови се, на пример,: боли́ка (болест), бръnӡа (усна), брѵка (чир, рана), рѵка (вика), скрио́вникъ (сокровиште), блага́токъ (блажен), со́врашо́къ (крај), пого́ӡба (спогодба), воска́рїнъ (војник), бащини́ѩ (татковина), пѣснопо́лцЪı (пејачи), селениклїите (солунјаните), раӡде́ла (разделба), пекло (пекол), липцѵва (се губи, исчезнува), ѡмѧсъ (сличност), омѫшатъ (личат), рови (руши) и многу други.

Од лексемите што влегле во разлошкиот говор преку турскиот јазик и кои се среќаваат во пишаните текстови настанати во текот на XIX век, исто така, ќе наведеме неколку покарактеристични: абе́рѱїа (известител), калѧ (тврдина), риѱаѱика (молителка, застапница), барѫшъ (мир, смирување), събеп (причина, повод), юрнекъ (образец, модел), чѵлъ (груба покривка од козина наменета за добиток), ӡахметъ (тешкотија, мака, грижа), ачикъ (јасен, отворен),

достъ (пријател), раатъ (спокојство), гаресъ (ненавист, омраза, злоба), ѱѵрсатъ (прилика, шанса), карталъ (орел), оусѵлъ(метод, начин), ѱѵмертлѫкъ (штедрост, великодушност) итн.

Имајќи го предвид изложеново дотука и сознанијата што ги имаме за денешната состојба на разлошкиот говор, можеме да заклучиме дека дијалектните карактеристики на ова македонско наречје се исти и денес, со таа рзлика што во XIX век, месниот говор бил единствено средство за комуникација, додека денес дијалектниот говор, во неговата изворна форма, се употребува само од повозрасните генерации. Се чини дека нема да бидеме далеку од вистината ако кажеме дека говорот врз основа на којшто се составени и објавени првиот македонски речник и првата македонска граматика во 1821-1822 година од страна на истакнатиот српски филолог Вук Караџиќ,[13] постепено изумира; а тоа е доволна причина за најархаичниот говор во пиринскиот дел на Македонија да се заинтересираат и новите генерации македонски дијалектолози, а најверојатно, со тоа треба да се позанимава и Институтот за македонски јазик.

*Ѓорѓи ПОП-АТАНАСОВ*

[13] Божидар Видоески, "Разлошкиот говор во Вуковите записи и денеска", *Прилози*, МАНУ, Одделение за лингвистика и литературна наука, XIII-2, Скопје 1989, стр. 12-13.

# МАКЕДОНСКИОТ XIX ВЕК НАСПРЕМА МАКЕДОНСКИОТ XX ВЕК

Во македонската, па и во странската филологија, вообичаено е симплифицираното делење на македонската книжевна и јазична историја на два речиси неповрзани дела: стариот и новиот период, при што границата се поставува во периодот пред XIX век и по XIX век. Меѓутоа, во секој од овие два периоди постојат, како што е познато (сп. ја периодизацијата предложена од страна на Бл. Конески),[1] повеќе раздобја или етапи во развитокот на македонскиот писмен јазик.

Ваквата предложена периодизација поаѓа од јазичните промени во потесна смисла кои имаат доведено до еволутивни (и револутивни) промени на основата на писмениот јазик. Ваквиот тип на промени условно можеме да го наречеме – развој на јазичната норма. Во оваа периодизација се вклучуваат и други појави, кои директно не се поврзуваат со развојот на (писмениот) јазик, а можат да му бидат придружни: развојот на графијата, ортографијата, развојот на лексиката (особено на лексиката од областа на културната надградба) итн.

Притоа, во рамките на предложената од Конески и прифатена од мене периодизација, предлагам едно доуточнување, а имено потребата поблиску да го определиме карактерот на пишуваниот јазик на почвата на Македонија од најстари времиња до денес. Затоа, предлагам, издвојувајќи го старословенскиот канон и периодот непосредно по него (овде мислам на македонската варијанта на црковнословенскиот јазик, како и на српската рецензија што се употребува во Македонија откај XIV век), да зборуваме за книжевен јазик во Македонија и тоа сè до почетокот на втората половина на XIX век, откога можеме да зборуваме за книжевен македонски јазик или за книжевни јазици во Македонија од словенска и несловенска провениенција. Терминот "книжевен јазик" овде не го разбирам како синоним на терминот "стандарден јазик", туку како оперативен назив за јазикот на македонската писменост и/или за јазикот на писменоста во Македонија. Целиот овој период, во таков случај, може да се

---

[1] Бл. Конески, "Јазикот на старата словенска писменост во Македонија; Развиток на современиот македонски литературен јазик", (во:) *Од историјата на јазикот на словенската писменост во Македонија* (сс. 9-18; 81-97). Македонска нига, Скопје 1975.

именува како достандарден (или – претстандарден) период на македонската писменост, а периодот по унификацијата (од 1945 година) – како стандарден македонски јазик.

Прифаќајќи го предложениот модел за периодизација на јазикот на писменоста на почвата на Македонија од најстари времиња до денес, некои од премините од едни периоди во други, се покажуваат со сета јасност. Така преминот во XVI век со навлегувањето на елементи од современиот народен јазик кај т.н. "дамаскини", ќе значи и почеток на книжевниот јазик. Оттогаш, па наваму, имаме работа со две главни варијанти на книжевниот јазик (со сета гама на мешаните поттипови) – книжевен јазик со црковнословенска основа (каде може да се вброи и јазикот на Пејчиновиќ и Крчовски) и книжевен јазик со современа (народна) основа (каде може да се вброи јазикот на македонските текстови со грчка азбука, јазикот на Пулевски). Јазикот на "Лозарите" го карактеризираме како обид за стилизација на македонска основа на бугарскиот стандарден јазик, а јазикот на Темко Попов како обид за македонска стандардизација, додека јазикот на Мисирков како обид за македонска стандардизација врз антитрадиционалистичка основа.

Во целата македонска културно-јазична историја се издвојува XIX век (и особено неговата втора половина), како кумулативен период каде се огледаат сите тенденции кои претходно се појавиле, а и се обликуваат сите можни решенија за во иднина. И ова не е ништо необично и важи и за другите јужнословенски и повеќето словенски народи. Така на пример реформацијата која се смета како клучен момент за развојот на западнословенските народи, не ги има зафатено Словаците и нивниот јазик, поради посебната политичка и културна ситуација на земјата, па нивниот јазик ја достигнува својата "зрелост", т.е. својата целосна стандардизација кон крајот на XIX век.

Во определувањето на карактерот на "македонскиот XIX век" за мене инспиративни се зборовите на Блаже Конески ("Македонскиот писмен јазик во XIX век"):[2] "Кога говориме за XIX век, јасно е што значи тој календарски. Меѓутоа, јас би предложил да се продолжи малку неговата граница, ако мислиме на социо-лингвистичките услови во Македонија и би ја продолжил до Балканските војни". Во таков случај, поимот "македонски XIX век" станува културолошки, а не временски период. И тогаш, зборувајќи за варијантите на книжевниот јазик во Македонија во XIX век и посебно за неговата втора календарска половина, работите испливуваат со сета јасност, со сите лични и општи појави. Па така за "Автобиографијата" на Прличев велиме дека е напишана на бугарски јазик со стилизација на македонска основа, за говорот на Прличев од 1866 година велиме дека е напишан на македонски книжевен јазик, за јазикот на поезијата на Жинзифов велиме дека е македонска стилизација на црковнословенска-руско-бугарска основа итн. Отпаѓаат

[2] Бл. Конески, "Македонскиот писмен јазик во XIX век", (с. 21-24), (во:) *Македонскиот XIX век (јазични и книжевно-историски прилози)*, Култура, Скопје 1986.

формулациите од типот дека "Жинзифов не го знаел бугарскиот стандарден јазик (во варијантата во која постоел тоа време)", бидејќи неговата стилизација е свесна постапка. Истото важи и за Прличев и формулациите од горниот тип за неговиот јазик стануваат наивни, а, од друга страна, јасни стануваат нападите, како на пример, врз Жинзифов од бугарската интелектуална средина за "неумесниот негов јазик", кој е дотолку "неумесен" доколку инклинира кон опозиционото становиште за воведувањето во Македонија на бугарскиот стандарден јазик врз источната основа. Во таков еден контекст станува јасна македонската основа на "Словарь болгаро-русскій" составен "болгариномъ Константиномъ М. Петковичемъ" од 1848 година. Стануваат јасни зборовите на Константин М. Петкович упатени до Стефан И. Верковиќ во 1860 година со кои му благодари за издавањето на "Народне песме македонски бугара": "Вашата збирка на бугарски песни има големо значење за денешното време, кога докрај сѐ уште не е востановен нашиот книжевен јазик и кога секој писател работи и прави како сака. На мислење сум дека во Македонија може да се најдат бугарски песни и раскази, кај кои јазикот ќе е уште почист и тоа во околината на Битола, Охрид и Велес. Нема сомневање дека оние Бугари кои живеат во Македонија се вистинските потомци на оние Словени за кои Светите Кирил и Методиј го имаат преведено свештеното писание".[3] Одовде произлегува дека Македонците се оние "вистинските" и дека "најчистиот" македонски јазик го претставуваат централните дијалекти.

На крајот нешто за визурата: Конески во цитираната статија истакнува дека Мисирков не е задоволен од македонскиот XIX век, бидејќи тогаш се нема изјаснето доволно нашата национална програма, додека тој (и ние) денеска сме многу задоволни од успесите постигнати во XIX век, зашто таму гледаме континуитет "и се свртуваме кон таа епоха од поширока културно-историска основа". Во зависност од визурата развитокот на македонскиот стандарден јазик го гледаме како успорен (од поширока историска перспектива) и како забрзан (во периодот по неговото конечно раѓање); го цитирам Мисирков: "Није сега со брзина ќе требит да разработиме нашијот литературен јазик, да установиме нашијот праопис и да создадиме једна наша литература, која ќе одгоарат на сите наши нужди. Со нашето сегашно национално возродуајње није се протиостааме на друзите праославни словени, као шчо се протифстаафме и напред: тогај бефме први во дуовното препородуајње, које кај нас беше бавно, а кај ниф скоро, сега наопаку; тогаш они нас сакаа да не достигнат и работеа со извесна тенденција и брзина, сега наопаку".[4]

Ова се битните елементи ако сакаме да ја разбереме во сета своја комплексност македонската јазична ситуација во XIX век. Тогаш започнува новиот процес на македонската јазична конвергенција во кој бројот на изборите на матриците постепено ќе се смалува, така што ќе надвладее централно-

---

[3] *Македония (Сборник от документи и материали)*, БАН, София , 1978.

[4] К.П. Мисирков, *За македонцките работи*, Кочо Рацин, Скопје, 1953.

македонската дијалектна основа која подоцна, во текот на XX век ќе се стандардизира со упростен правопис врз фонетска основа и со речнички материјал од сите наречја и со словенска и средноевропска културна лексичка надградба. Уште во XIX век ја гледаме таа матрица. Денес, неа не може да ја види или некој послабо запознаен во македонскиот XIX век, или некој недобронамерен. Поради релативната близина на историската дистанца сведоци сме како современици на определени рецидиви пројавени како желба за "реформирање" на јазикот и правописот, или како стремеж за пуританство во областа на лексиката.

*Људмил СПАСОВ*

# ВЕРСИФИКАЦИЈАТА ВО МАКЕДОНСКАТА ПОЕЗИЈА ОД XIX ВЕК

За да се согледа проблематиката на версификацијата во македонската поезија од XIX век, се тргнува од фактот дека во овој период не постои нормиран македонски литературен јазик, а јазикот е - да ја споменеме општопознатата вистина - основното и безусловно изразно средство на литературата воопшто. Во нашиов случај решенијата се барале во зависност од сфаќањата, можностите и потребите на авторите: едни ќе ги користат македонските наречја, други ќе се определат за туѓи јазици, а меѓу нив ќе се најдат и такви коишто ќе посегнат по "иновации", создавајќи своја lingua géneral ("сеопшт јазик") врз словенска база. Струшкиот дијалект во поезијата ќе го ползува Константин Миладинов, велешкиот - браќата Петковиќ и сл. Григор Прличев својот најголем успех ќе го постигне на грчки јазик, а подоцна, не успевајќи со бугарскиот, ќе создаде своја верзија на општословенскиот, за кој ќе остави и напишана граматика; во оваа смисла и Рајко Жинзифов ќе се обиде да најде "решение", како компромис, за заеднички македонско-бугарски литературен јазик, на кој ќе ја реализира својата поезија.

Версификацијата (чии корења се во латинскиот: верс + фикација = стихотворство) ја идентификуваме со метриката, прозодијата, на ниво на наука за стихот, - што ќе рече дека таа има и потесно и пошироко значење: во првиот случај се занимава со мерење на должината на стихот, односно со одредување на ритамот во него, а во вториот - со организацијата на стиховите воопшто.

Константин Миладинов (1831-1862) за кого е речено дека "пропеал во Русија", со Зборникот од македонки народни песни под пазувата, дел од својата лирика реализирал под директното влијание токму на тој зборник што е одразено и преку јазикот, и преку тонот, и преку метриката:

"Бисеро, моме, Бисеро,
Шчо носиш бисер на грло?
Твоето грло хубаво
и од дробнаго бисера
хиљада п'ти побело..."
(Бисера)

Јазикот е - веќе споменавме - струшкиот дијалект, со одразување на старата падежна специфичност ("дробнаго бисера"); во однос на тонот - тоа е звукот на народната поезија: пандан на овде посоченава песна имаме во Зборникот на Миладиновци, дури и со истото име на девојката (под бр. 335), а метрички - и двете песни се идентични, испеани во осумсложници од видот (5+3); целата песна од Зборникот гласи:

"Бисеро, моме, Бисеро,
даљ си у бахчи растена,
даљ си от Бога дадена?
- Не сум у бахчи родена,
ни сум от Бога падната,
тук сум от мајка растена".

Забележливо е дека и во двата случаи стиховите можат да се третираат како типични *лоīаеди* (3+2+3) во чија структура влегуваат, обично, две дактилски стапки, а меѓу нив, во средината, една хорејска (трохејска) стапка:

Бы-се-ро мо-ме Бы-се-ро
(– V V) (– V) (– V V)

И неслучајно акад. проф. Блаже Конески насочува кон такво читање - иако укажува на јазичната нелогичност - и на стихот од песната *Шуūељка*:

"Ýшче ко сѝ бев ма́лечок..."
( – V V)(– V)( – V V)

(Цезурата во сите стихови е во петтиот слог)

Пандан на овие песни кај К. Миладинов се уште и *Желање, Сираче,* со таа разлика што последнава е проследена со рими, па така се отстапува од принципот на *белиоūт сūих* (како што е познато, римувањето на народната поезија е ретко, повеќе инцидентно):

"Сираче момче сејало
и јадна песна пејало..."

(често и првата дактилска стапка во логаедот се нарушува, заменета со амфибрах, - како што покажува и вториов стих од нашиов пример).

Силабичката версификација К. Миладинов ја употребил и во следниве случаи: во песната *Побраūимсūво* пак срекаваме осмосложник, но сега од видот (4+4):

"По планини, по друмои,
како шетаф, како скитаф...";

во песните *Скрсти* и *Клетва* читаме десетерци со цезура по четвртиот слог

"Фала Богу//чудо шчо је ова!
Црна земја// за вода је жадна", односно:
"Кој клеветит // праината Божја
да му капнит // јазик до грчм´ник...";

најдолгиот силабички стих - шеснаесетсложникот - е метричка одлика на најлирската песна на овој автор, *Голапче*:

"Голапче мало хубаво, голапче злато-крилесто,
Кога ти дојде при мене? И кога вчасот побегна?"

кој е составен од два осмерца (3+2+3) + (3+2+3) со вкупно 4 засечувања (паузи, цезури) по петтиот, осмиот, тринаесеттиот и шеснаесеттиот слог.

Тоа се песните на К. Миладинов во кои метрички е одразен духот на македонската народна поезија. Другите ја следат, главно, интенцијата на уметничкото (индивидуалното) стихотворење, во чија основа лежи силабичко-тонската версификација. *На чужина* е испеана во римувани четверци со трохејска основа:

"Ја си дремам
зашчо немам
Шчо да чина
На чужина...";

трохејски се стапките и во шестерците на песната *Еѓуптин делиа*, римувана, како и во претходниот случај, со "женски" (трохејски) рими:

"Еѓуптин даиа,
направен делиа
за да се напсует
и да се прочует,
в мало село влезе
и от којњот слезе...";

во трохејски осмерец е напишана песната *Думање*:

"За́ш-чо, заш-чо ја да љу́-бам
(– V)(– V)(– V)(– V)
За́ш-чо се́-бе-си да гу́-бам?"
( – V)(– V V V)(– V)

организирана во секстини, со распоред на римите АА. Осмерците, пак, на песната *На с'нцето* се дактилски, организирани во катрени и со римување на А-стиховите и Б-стиховите (ААББ);

"С'нце ле, с'нце, ти златно,
Зашчо си пуштил ко платно
Околу тебе смолови
Темни облаци покрови?"
С'н-це ле с'н-це ти злат-но
(– V V)(– V V)(– V Ø)

(Овде се наложува прашањето како К. Миладинов ги изговарал зборовите СМОЛОВИ-ПОКРОВИ и другите од овој вид, што во песната се *очигледни* рими, бидејќи римувањето е спроведено сосема доследно! А римата се добива само ако бидат акцентирани на вториот слог: *смоло́ви-покро́ви*, како и зборовите: *шири́на-светли́на*, *печа́лен-опа́лен*, *несча́стен-пора́стен* итн. Со овој проблем ќе се сретнеме речиси во сите песни на македонските поети од XIX в. - со исклучок на оригиналната верзија на *Сердарот* од Г. Прличев!). Метрички, најпознатата песна на К. Миладинов, *Т'га за југ* е испеана во десетерци (5+5), а е составена од пет шестостишија, римувано ААББВВ, додека крајот се заокружува со дистих.

Проблемот што се наметнува со читањето на римите, акад. проф. Блаже Конески го имал предвид во една прилика, но сметајќи, во целина, дека јазикот во поезијата на К. Миладинов не е оддалечен од современиот струшки говор, тој претпочита и современ изговор: *ме́тнех: пре́летнех*, *си́ла: расту́рила*, *сви́рам: у́мирам* и сл. Меѓутоа, со оглед на фактот дека поетот од минатиот век одлично знаел како се римува во грчката, бугарската и руската поезија, и самиот извршил во некои од своите песни целосно римување. Но, рима не може да се постигне со зборовите *ду́шата-го́рата* со акценти врз слоговите У и О. Полно созвучје се добива ако ударението се префрли за еден слог station наназад: *душа́та-гора́та*, а што за К. Миладинов не би било изненадувачко кога се знае дека во бугарската поезија тие зборови поинаку не би ни можеле да се изговорат! Впрочем, и глаголската наставка за првото лице еднина *(метнех-прелетнех)* не соодветствува на струшката дијалектна форма (сп. *шетаф, скитаф, беф, напраиф, свиреф* итн.), а поетот ја ползува морфемата на Х уште во неколку

свои песни: во Грк владика на Болгарите точно 22 пати (*кренахте-станахте, разбудихте-направихте, станаха-почитаха, обколисахте-викахте* итн. при што забележуваме, обрнуваме внимание, дека посочените примери се, всушност, рими!) и еднаш во *Не-пијан* ("И си се мало *нацицах*", наспрема *сториф*, *зедоф*, *напраиф* во истата песна!).

Овде не можеме да му одолееме на искушението и ќе подвлечеме дури дека шеговито интонираната стихотворба *Не-непијан* е напишана во јамб-стапки, барем во претежниот нејзин дел:

Ми вé-лет óн-је пи́-јан сý́м
(V – )(V – )(V –)(V – )
А јá си нé знам кáк-во-јé
(V –)(V – ) ( V – ) ( V –)
Тва пý́с-то шкý́-ро пи́-јан- ство
(V – )(V – ) (V – )( V V)

Стиховите се акаталектички (со полна завршна стапка), а клаузулата е, главно, дактилска (*пи́јанство*, *нóзеве*, *кáмејња* и сл.), но таа - во нашиов случај - со дел од претходната (претпоследна) стапка прави целина, едноставно се слева и по таков начин се јавува т.н. *пеон II* со јамбична карактеристичност.

Во оваа смисла браќата Петковиќ (Константин и Андреја) не нудат нешто позначајно: стиховите им се силабички, најчесто римувани, како во следниов пример, во кои најинтересен е самиот јазик со својата коректна чистота:

"Рано, рано изутрина
преди сл´нце да огреје,
летна дневна горештина,
дол´ на земја да повеје,
иде мома покрај река
свога љуба да си чека
..........
В раце збира ситна роса
па си с неја лице мије,
бело лице, руса коса"...

Осмерецов е од видот (4+4), римите се "женски", а во врска со нив си останува проблемот - како да се акцентираат зборовите *изутрина* : *горештина*, *огреје: повеје* и сл. (Од лингвистичка гледна точка, - а што со метриката нема особена врска, - би можела да биде интересна синтагмата *свога љуба*, но тоа спаѓа во една друга сфера).

Нема сомневање дека Григор С. Прличев (1830-1893) е најдобриот наш версификатор во минатиот век, особено видливо во неговата поезија од неговиот т.н. елинистички период, кога твори на грчки јазик. Наградената поема

О Αρματῶλοσ е составена од 912 стиха, организирани во 228 катрени, римувани АБАБ, со "женски" рими во А-стиховите кои се петнаесетерци, и "машки" рими во Б-стиховите (како осмерци). Целата поема ја карактеризира силабичко-тонска версификација, со мошне доследни јамб-стапки:

Ο-λο-φιρμοι α-κου-ονται εις Γα-λεσνικ της Ρε-χασ
(V V  V  –)(V  –  V  V)  (V –  V  V)(V  –  V ∅)

односно: Ποι-α με-γα λη-συμ-φο ρα
(V – )(V – ) (V  V  V  – )

при што се забележува дека јамбовите се јавуваат и во двесложните (V-) стапки, и во четирисложните пеон II и пеон IV (V-VV) и (VVV-). Во петнаестерците *диерезата* е по осмиот слог, а во осмерците, најчесто, цезурата ја сече третата стапка (по петтиот слог), или привидно се јавува по третиот слог; можна е и појава на диереза по четвртиот, па дури и по шестиот слог; зад завршена стапка и завршен збор, како на пример, во четиринаесеттиот и шеснаесеттиот стих! Во епот Σκενδερμπεης читаме еден вид петнаесетерци во чија основа влегуваат 8 јампски стапки + деветта незавршена, нецелосна, бидејќи недостига шеснаесеттиот слог што би требало да биде под акцент; но вакви стихови, со комплетни 8 ударенија, и кај Прличев има сосема малку:

εις –τον μν –χον αν –της πη –γη, Θν –γα τηρ –των ορε–ων
(V  – ) (V  – ) (V  – ) (V  – ) (V  – ) (V  – ) (V  – ) (V ∅)

што значи дека реализацијата е изведена со помошта на споменатите пеони (II и IV) со редуциран број акценти:

α –μη–χα νος κα –ρα–δο –κων την α –φι –ειν σας, φι –λοι
(V –  V  V)(V  V  V  – )  (V  V V  – )  (V  –  V  ∅)
α–γνω–ρισ–τοι εισ–δυ–συ–τι και μεχ–ρι Βυ ςαν–τι–ου
(V  –  V  V)(V  –  V  V)(V  –  V  V)(V  –  V  ∅)

Диерезата, речиси во сите стихови доаѓа по VIII-т слог.

Во своите обиди да ги пословенизира своите сопствени текстови, Г. Прличев - како што е познато - го препејува "О Αρματῶλος", и тоа двапати, во ново метричко руво. И во двата случаи се определил за десетерецот од народната поезија:

I "Плачъ и писъкъ се слуша во рѣкѫ
во Галичникъ село многостадно...", односно:
II Плачемъ тѫтнетъ Галешникъ народнымъ.
Кое зло васъ братиѥ постигло..."

Првиот пример е македонско-бугарска варијанта, со примеси на русизми и црковнословенизми во помала мера; забележливо е отсуството на типичните македонски членови (кои, инаку, во обидот за препев на *Илијадата* Г. Прличев ги ползува во охридската форма: *псине гладни* и *хишнине птици*), а за сметка на нив ќе бидат употребени многу падежни форми, изгубени во македонскиот јазик. Вториот обид е на јазикот што самиот Г. Прличев го конструирал, но од овој препев досега е зачуван само почетокот. Десетерците се, како што се гледа, од видот (4+6). Уште два примера заслужуваат да се споменат: популарната *Хилјада и седем стотин'шеесет и второ лето* и *Рабов освободителју*. Првата песна е напишана, во основата, на охридскиот говор, со по некој и друг бугарски или црковно-словенски облик

Хи́-лја-да и се́-дем сто́-тин ше́з-десет и вто́-ро ле́-то
( – V V V)(– V) ( – V) ( – V V V)( – V)(– V)
в О́х-ри-да от Ца́-ри-гра-да до́шел Са́-ла-ор
( – V V V)(– V V V)(– V)(– V V ∅)

Метрички, тоа се наизменични шеснаесетерци и тринаесетерци во почист трохејски израз. Вториот пример е од краткотрајната "општословенска" фаза на Прличев:

Љу́д ле-жа́ш-чиј в се́-ни сме́рт-неј по-кра-су́ј-сја Ру́с бо с на́-ми
( – V)( – V )( – V )( – V )(V V – V)(– V) ( – V)
И о-чи́с-тит и но-ве́р-цем ос-квер-не́-ни-е на хра-ми
(V V – V)(V V – V)(V V – V)(V V – V ∅)

Во целава песна, и во нејзините претходни петнаесетерци, и во шеснаесетерциве, ритамот може да се скандира - што само ја потврдува беспрекорноста на трохеите.

Но, версификаторски најинтересен е Рајко Жинзифов (1839-1877). Залагајќи се за еден општ македонско-бугарски литературен јазик, давајќи им предност на македонските елементи, Р. Жинзифов ѝ ја подредил својата поезија на оваа своја идеја. Под влијанието на украинскиот поет Тарас Шевченко реализирал неколку поетски текстови. Од него ја презел и формата што ја среќаваме во поемата *Крвава кошула*:

"Боже вишниј, Боже милиј
Зло какво ме снајде?
Грев каков ја сторих, Боже,
Ил бе тежка клетва?"

- наизменични осмерци и шестерци со трохејска подлога. Според извесни индиции (потврдени од самиот поет: забележани акценти врз зборовите на една негова песна - факсимил што го поседува академикот проф. д-р Александар Спасов), за постигање на трохејот некои од зборовите треба да се читаат со бугарски изговор: *бога́ш*, *какво́*, *како́в*, *пора́снеш*, *ошпла́шиш* и сл. - а што е во духот на неговата идеја за општиот јазик. Впрочем, во чисти трохеи е препеан и фрагментот на руски јазик што е објавен во зборникот *Поезија Славјан*, а што - од друга страна - зборува за фактот дека Р. Жинзифов бил третиран како значаен поет во минатиот век, познат во словенската литературна и културна јавност. Во чист амфибрах се испеани следниве стихови:

"Вели́кден пак сре́штам, едни́чак, сами́чак,
без ма́јка, без та́тка, без ми́ла сестра́,
дале́ко ја ски́тник без ро́да, клетни́чак,
сја ма́јам во чу́жда за ме́не страна́"...

Овде нема никакво сомневање во акцентирањето на зборовите: *Вели́кден*, *едни́чак*, *сами́чак*, *сесшра́*, *дале́ко*, *клешни́чак*, *сшрана́*, не само поради тоа што нивниот бугарски изговор е таков, туку затоа што Р. Жинзифов *шокму шакви* ги употребува, да речеме, за да ја добие римата, а бездруго, *рима нема* со зборовите *се́сшра-сшра́на* и, обратно, римата се постигнува со акцентирањето *сесшра́-сшрана́* (како, на пример, и со случаите *она́-шишина́*, *душа́ ми-са́ми*, *йоми́на-годи́на*, *йреби́рам-нами́рам*, *вели́к-миг*, *зло-чело́*. Без вакво акцентирање не само што не би имало римување (а Жинзифов *неосйорно* на сиве овие места римувал!) туку и стиховите би биле ритмички рапави. Сево ова е карактеристично и за Жинзифовиот дактил:

"Ма́јко злошта́стна ти, ма́јко страда́лница,
м 'тни са с 'лзи ти ка́к у Брега́лница...",

како и за неговиот јамб:

"Мину́ват дни́, мину́ват но́шти,
заспа́ха ду́ми, с 'рдце спа́ва..."

па дури и за анапестот:

"Македо́нија, чу́дна страна́..."

*Георги СТАЛЕВ*

# ПИСМОТО ОД ТЕМКО ПОПОВ ДО ДЕСПОТ БАЦОВИЌ ОД 1888 КАКО ДОКУМЕНТ ЗА ИСТОРИЈАТА НА МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК

Некако во исто време кога во Солун Прличев работи како наставник во Егзархиската гимназија и ја пишува својата Автобиографија (1883-1884), за жал на бугарски јазик со незначителни примеси од својот роден говор, во истиот град престојува како економ на Гимназијата и еден друг охриѓанец, далеку понепознат пошироко – Темко Попов. Тој не е писател и учител, но не бил настрана од просветните и воопшто општествените движења во овој град и во Македонија, а имал – како што се знае и како што ќе се види и сега - многу вешто перо.

Прличев и Попов се два света – и по возраста (голема е разликата во годините – Прличев е речиси полни 25 години постар) и по определбите, и по достигнатото во животот. Прличев е овенчан поет, познат и признат и пошироко од својата потесна средина, тој е активен и сестран автор – пишува по разни поводи, држи беседи (некои му се објавуваат навремено), составува граматика, има богата кореспонденција со видни луѓе на своето време (педесетина писма му се објавени), но и весниците пишуваат за него. Со еден збор, тој е авторитет во својата средина а и пошироко. Обвинет за непознавање на словенскиот респективно на бугарскиот јазик, се оддава на совладување колку-толку на овој јазик. – Темко Попов пак е во тоа време млад човек (има нешто повеќе од 30 години – роден е во 1855), политички е активен и посебно ангажиран по македонското национално прашање. Неговите погледи се современи, тие во многу нешто се совпаѓаат со погледите на друг учител на Гимназијата во Солун, многу попознатиот бесарабиски Бугарин Петар Драганов. Сепак, основната нишка на дејствувањето и на Прличев и на Попов е заедничка: настојуваат од разни агли и со различни методи и средства да се изборат за пробив на македонската вистина.

Од Темко Попов се останати во ракопис два поголеми текста на македонски јазик: брошурката *Кој е крив* и *Писмово* на кое сега поподробно се задржуваме. Карактеристиките (јазични и политички) на првиот негов текст

веќе ги имаме разгледувано.[1] Исто така, и особеностите на Букварот од Наум Евро и Коста Групче, настанат како резултат од активностите на Тајниот македонски комитет, формиран во Софија во 1886, а во кој главни двигатели покрај Темко Попов се и Наум Евро, Коста Групче, Васил Карајовов.[2]

Природно е човек да се запраша: какво е тоа писмо што ете се избира за предмет на разгледување пред еден ваков собир. До толку повеќе што не е тоа некое отворено писмо упатено до поширок круг заинтересирани, ами лично обраќање: една интимна исповест пред близок пријател. Ќе кажеме веднаш. Не е тоа писмо во кое се соопштуваат обични нешта, ами опширно изнесување (на цели 6 страници) на своите погледи за политичката положба во Македонија, за перспективите на борбата за отворање македонски училишта и за назначување на македонски учители во нив, за составување граматика и другите најнужни учебници на македонски јазик.

Писмово досега не е посебно обработувано, ни од лингвистички ни од историски аспект. Користени се изолирано само некои негови делови во пригодни цели, особено од страна на Блаже Ристовски.[3] Нешто повеќе е разгледуван графискиот систем на кој е напишано.[4] За неговите достоинства зборувавме поподробно на XVIII семинар за македонски јазик, литература и култура (Охрид, 1985) и по тој повод објавивме само кратки тези.[5]

Заслугата за откривањето на Писмово му припаѓа на неуморниот архивски истражувач д-р Климент Џамбазовски. Работејќи по многубројни српски архиви и разгледувајќи многу приватни архивски збирки, тој го пронајде во архивата на познатиот српски научен работник, особено заинтересиран за македонската проблематика, Јован Х. Василевиќ и објави еден негов дел (првата половина) во првите денови на 1960, за жал, без коментар.[6] Многу подоцна, при своето драгоцено приредување на граѓата за историјата на македонскиот народ од Архивот на Србија, К. Џамбазовски го пренесе во целост овој значаен документ.[7] Меѓутоа, незаслужено Писмово не е посебно обработувано, останато

---

[1] Трајко Стаматоски, "Поглед на јазикот во статијата ´Кој е крив´ на Темко Попов", *Литературен збор*, XXV (1978), 2, с. 45-50. Истото и во книгата: *Борба за македонски литературен јазик*. Скопје 1986, с. 94-102.

[2] Трајко Стаматоски, "Македонски буквари во осумдесеттите години на деветнаесеттиот век", *Литературен збор*, XXX (1983), 3, с. 59-69. Истото и во веќе споменатата книга, с. 103-116.

[3] Блаже Ристовски, *Крсте П. Мисирков (1874 - 1926)*. Прилог кон проучувањето на македонската национална мисла. Скопје 1966, с. 56-57.

[4] Трајко Стаматоски, "Графискиот систем на Мисирков и на некои негови современици". Во: *Крсте Мисирков*. Научен собир посветен на 40-годишнината од смртта. Скопје, 24-25 јуни 1966. Посебни изданија на ИМЈ, кн. 6, с. 145-152. Истото и во веќе споменатата книга, с. 59-69.

[5] Трајко Стаматоски, "Писмото од Темко Попов до Деспот Баџовиќ од 1888 година – погледи и јазик". Во: *Предавања на XVIII семинар за македонски јазик, литература и култура*, Скопје и Охрид, 2 -22. VIII 1985 година. Скопје 1986, с. 49. Тези.

[6] Климент Џамбазовски, "Од нашето културно минато – ´Најглавната работа е Македонија да се помакедончи´ ". *Нова Македонија*, 1, 2, 3. I 1960.

[7] *Граѓа за историјата на македонскиот народ од архивот на Србија*. Приредил д-р Климент Џамбазовски. Том IV, книга III (1888-1889). Београд 1987, с. 134-136. - Копија на споменатово писмо уште на времето ни отстапи љубезно д-р Климент Џамбазовски, за кое уште еднаш му благодариме.

е надвор од едно посериозно внимание на нашата научна јавност. Повод да се разгледа овој текст поподробно е не само јазикот на кој е напишан, ами исто така и неговата содржина – мислите за македонското национално обособување.

Се поставува природно и едно друго прашање: зошто Писмово е упатено токму до Деспот Баџовиќ? Одговорт е разбирлив: Деспот Баџовиќ (роден во Крушево а мијак по потекло) е дипломиран филолог на Великата школа во Белград; извесно време работи како учител во одделни места во Македонија (Крушево и некои прилепски села); автор е на еден необјавен македонски буквар (1879), на кој е потпишан како Македонец, и на неколку расправи што ги тангираат Македонците (на српски јазик); најпосле, службеник е на српската управа во Врање, значи човек со какво-такво влијание и што е особено важно – идеен сомисленик на Темко Попов. Во времето на пишувањето на Писмото тие имаат и иста судбина: на Темко Попов му е забранет пристапот во Генералниот конзулат на Србија во Солун,[8] а пак Деспот Баџовиќ со указ од 5. I. 1888 е отпуштен од служба.[9] Дотогаш тој е началник на Масуричка околија (Масурица е село во општината Сурдулица) на Врањскиот округ. Значи, двајцата се во состојба на разочараност во оние на кои се поткрепуваа.

Дека Деспот Баџовиќ бил човек со углед зборува и неговата преписка. Тој се обраќа, околу печатењето на својот буквар, и лично до претседателот на српската влада Јован Ристиќ, државник и историчар, кој ја има меѓу другото застапувано Србија и на Берлинскиот конгрес во 1878, па до Матија Бор, писател, политичар и публицист, вештак по прашањата на односите на Балканот и шеф на пресбирото на српската влада итн.

Отаде, обраќањето на Темко Попов до Деспот Баџовиќ не е случајно. Како просветен и политички работник Баџовиќ е вистинската личност на која треба да ѝ се изнесат своите погледи по виталните прашања на македонскиот народ, да се споделат мислењата со човек со ниво, со квалификација за третираните прашања, со опитен и влијателен колега.

Писмово е и исполнување на ветувањето дадено при нивната средба во Врање: "...но како не ни останвеше повише време за разговор, ти се таксаф да ти пишам и ево сега си исполнувам речта",* ќе го објасни самиот Темко Попов неговото настанување. Тоа е подолго излагање, пишувано прилично читливо, иако наместа се јавуваат и колебања во однос на читањето. На Т. Попов му

---

* Цитатите од писмово ги предаваме со современи графиски средства. При објавувањето на неговиот интегрален текст ќе се сообразиме со некои барања на нашиот Правопис (интерпункцијата, пишувањето голема буква) а и ќе го разделиме текстот со нови пасуси.

[8] Сп. го одговорот од генералниот конзул на Србија во Солун Петар Карастојановиќ на барањето од министерот за надворешни работи Драган Франасовиќ, во кој се кажува дека "речениот Попов почна одеднаш да се однесува непријателски спрема целата работа и дури *писмено* му доставува на овдешниот Конзул дека *високо поставените луѓе во Србија лажат*, па ова ми даде повод да го одбијам Попова сосема од Конзулатот". (Подвлеченото, во оригиналот). *Граѓа за историјата...*, с. 90.

[9] Ова се дознава од молбата на Д. Баџовиќ до Министерството за внатрешни работи да формира комисија која ќе утврди зошто е тој отпуштен од служба. *Граѓа за историјата...*, с. 48.

било јасно дека Писмово е пишувано набрзина, со еден здив, во состојба на разочараност и во грч, и дека можеби не е баш лесно читливо, па на крајот ќе забележи: "Требаше да го препишам писмово, ама, богами, ми е мака, зашчо се стори мошне долго".

Концепциски, Писмово има всушност два дела: (1) предговор, како што и самиот го наречува, во кој се опишува состојбата (политичка и просветна) во Македонија и (2) актуелниот повод – барање финансиски средства а со тоа излегување во пресрет на маката на која е изложен поради неисплатувањето на надомест на ангажираните седуммина учители.

За науката, природно, поинтересен е првиот дел, бидејќи ја отсликува од активен учесник општата состојба во Македонија и веќе разгорената борба на туѓите пропаганди за превласт во неа.

Во самиот прв дел, пак, се изделуваат поизразито два сегмента. Првиот – значаен особено за нашата наука за јазикот – ни ги покажува погледите на Т. Попов за македонскиот јазик. Тој и го започнува Писмото со зборовите: "Во предговороф на ова писмо ќе ти предизвестам, оти ја ќе се помачам да ти пишам, колку је можно, на наше наречие, замествајќи оние речи који ја и не знам, со блгарсќи." Ова е веќе јасен стремеж македонскиот јазик да стане нормален, официјален во комуникацијата на нашите интелектуалци, кои по природата на нештата го стекнувале своето образование на туѓи јазици. Отаде и неговата забелешка дека ќе ги заменува зборовите што не ги знае – со бугарски, што ќе рече – со зборови од јазикот на неговото образование и на комуникацијата официјална во бугарската гимназија во Солун.

Разочараноста од оваа состојба тој ја искажува мошне релјефно понатаму: "Шчо да се чинит инако, Деспоте! Нашево наречие, кога можело да диктират на друѓите славјансќи наречиа, останало најсиромашко и, како питач, да спружвит рака било на блгарското, било на српското, па и дури на руското! Не отричам ја оти свите славјансќи наречиа се сходни помеѓу си и оти природно је да се взаемеет едното од другото, а не до вакво дере(џе), (џе, не знам како се пишит) до кое е дошло нашево кутро наречие, шчо да не можит чоек да си искажит мислите, без да употребит блгарсќи речи, ако тој имат живено у блгарско, српсќи – ако у српско." Од овој цитат се гледа јасно со каква содржина е употребен терминот наречие. Тој е сфатен многу широко – како еквивалент на јазик. Зашто не може да се посега по бугарското, српското или руското наречие, ами по соодветните јазици кои во тоа време се оформени како литературни и имаат поголема или помала традиција во тој поглед.

Во Писмото понатаму Т. Попов ги изнесува своите гледања за излезот од оваа состојба: "Вистина, нашево наречие, као најсходно со српското, требит от него да црпит оние речи, кои ѓи немат у речникот си, но каде је нашиот речник, каде се нашите филолози, кои да можеет да се завземеет со овој важен вопрос, т.ј. да ни составеет граматика и друѓи најнужни учебници, барем за основните учиљишча? Немајќи наши филолози, каде се српсќите, кои да знает

нашево наречие и да сочинеет овие ељементарни и необходими книѓи со такво научно безпристрастие, штото тамо само да употребеет српсќи, вместо дополнителни, каде не можеет да најдеет маќедонски речи, а не да се водеет от слеп патриотизам и, вместо да составеет маќедонски учебници, да сочинеет чисто српсќи."

Овој круцијален дел од Писмото заслужува посебен коментар. Најпрво, не му е најпрецизно дека нашиот јазик е "најсходен со српскиот". Ова толкување се должи, секако, помалу на незнаење на вистинската состојба на структурата на словенските јазици, а повеќе на угодување на страната од која се бара потпора. Понатаму, интересен е повикот на Т. Попов до нашите филолози да се зафатат со составување на македонски јазик на граматика и други учебници барем за основните училишта. Па ваков повик упати и Пулевски пред него (во вториот свој Речник, 1875) - да се соберат "људи учени кои го познавает јазикот мајкин чисто" и да состават граматика која требаше"да стане како света книга за сиве школја, а и за други книги писање". Не е неочекувано и барањето помош отстрана при составувањето на овие учебници. На Т. Попов му беше јасно дека со тоа се кодифицира македонскиот литературен јазик. Да се потсетиме само дека и при дефинитивната кодификација на македонскиот литературен јазик по ослободувањето имаше вакви барања (главно, од политичарите), кога не се води сметка дека странските научници не би можеле да ги знаат сите суптилности во процесот на изградувањето на литературниот јазик или како што ќе рече Блаже Конески "да имаат слух за тие процеси". Темко Попов бара помош отстрана, но веднаш децидирано предупредува – да пристапат тие кон оваа работа *беспристрасно* и *да не се водат од слеп патриотизам.*

Овој категоричен став на Т. Попов не можеше да ѝ се допадне на српската страна. Меѓу другото, затоа и не се реализира договореното во Белград некоја година порано. Едноставно, не можеа да се примират две сепак сосема спротивни опции. Т. Попов не можеше да не го рече ова, зашто знаеше, како што вели самиот во продолжението на Писмото, дека "...националниот дух у Маќедонија до такво дереџе денеска је стигнал, штото и сам Јисус Христос ако слезит от небоно не можит да го уверит Маќедонеца, оти тој је Блгарин иљи Србин, освен оние Маќедонци, у кои веќе пропагандата блгарска се имат вкоренено". Оваа состојба на македонската национална свест јасно му кажуваше до каде може да се оди со отстапките!

Во вториот сегмент од првиот дел на Писмото Т. Попов ги изнесува своите погледи за пропагандите во Македонија кон крајот на осумдесеттите години на минатиот век. Борбата на пропагандите е прикажана многу релјефно, концизно и јасно. Тоа е и нормално да се очекува од човек што е во епицентарот на настаните. Тој ги следи одблизу вриежите во солунската гимназија, па секако знаел за училишниот бунт во 1884 година во оваа гиманазија и особено за најголемиот бунт во неа, избувнат во јануари 1888, значи само неколку месеци пред да го пишува своево писмо, кога учениците истапуваат со барање да не им

се предава на бугарски, ами на македонски јазик.[10] Нему му била, природно, позната и дејноста на Петар Драганов, кој токму во времето од 1884-1887 е професор по историја во оваа гимназија и е застанат во своите македонистички истражувања на правата страна токму поради следењето на настаните на самото место и без насочувања однадвор.

Затоа Т. Попов ќе рече:

"Блгарската пропаганда – ево веќе се чинеет 20 години, каде работат у Маќедониа, во најслепите времина, кога грцизмат – сосвем чужда нациа, беше зафатил да се фкоренвит во срцето маќедонско; и Маќедонците кога видоа зрак от славјанизам, фрљиа се, као сљепи, во пазуите му, без да пуљеет на разљиката му. Стигаше за ними оти се отќинаа от грцизмот."

Оваа оцена на Т. Попов е објективна. Тој е сведок дека грчката пропаганда е со сѐ послабо влијание, дека грцизмот се напушта, дека тој се сфаќа како "сосем туѓа нација", што треба да значи дека тој нема никаква внатрешна потпора.

Тој ја гледа исто така силата на бугарската пропаганда, оценува дека таа е прифатена како спас ("зрак од славјанизам") од грцизмот ("сосем туѓа нација"), ослободување од него. Затоа ќе се јави логично она познатото: "Одвај се ослободивме (Т. П. ќе рече попластично: се откинавме) од Грците, сега пак Шопи ли да станеме"! Т. Попов го следи развојот на македонскиот национален дух и ќе рече понатаму дека станува нешто неочекувано за бугарската пропаганда, то ест дека "сега секој Маќедонец признават оти тој не је Блгарин и гласно исповедват *својата нациа*". (Подвелченото е наше, Т. Ст.)

Затоа Темко Попов и неговите сомисленици се зафаќаат "от лани и дури от олум-лани" со отворање македонски училишта а за остварувањето на таа цел бараат поткрепа од српската страна. Готови се и на некои отстапки – искоренување на бугаризмите во македонските училишта и нивно заменување со србизми. На тој начин ќе можат "да се збратимосеет овие два браќи народа и јазика". Значи, сепак јасно се кажува дека се тоа два народа и јазика. Дека од основната идеја не се отстапува, се кажува сосема децидирано: "После, от како виѓаме ние оти блгаризмот пропадат вака ужасно, можно љи је да се вервит, на некаков успех за распространењето на друг, какоф и да је тој, славјанскi јазик? Ја не веравам, а така исто не верувам и ти да вервиш."

И сосема на крајот на овој дел од Писмото и поентата: "Најглавната работа је Маќедониа да се помаќедончит"!

За да се комплетира наполно сликата за целокупната содржина на Писмово, треба несомнено да се каже, барем бегло, нешто и за неговиот втор дел – актуелниот повод. Рековме веќе дека е Темко Попов изложен на напади од страна на ангажираните учители поради наисплатувањето на договорениот финансиски надомест. Резигниран од неможноста да го исполни договорот, Т. Попов ќе му соопшти на Д. Бацовиќ дека "ево близу година ќе поминит и ушче

[10] Блаже Ристовски, *Истото*, с. 57.

кутрите чекает да им платиме и ушче им плаќаме". Поради ова тој е доведен во многу непријатни ситуации. Еден од нив веќе го "донесол на бесно дрво", па уште и "можит да ми напрајт некој скандал, зашчо имат луѓе кои го остреет". Потем, уште и најважното: "...но све ми е мака зашчо да бидам вака ужасно усрамен пред своите пријатељи и сомишљеници кои некој ден можеет да ме распфеет (:распнат?), како шчо рекол Господ" односно "да те кладеле да условиш учитељи а после да те остаеле во калта"!

Колку му паднало тешко на Т. Попов неисполнувањето на договорот за надоместот на учителите зборува и фактот што за надминувањето на тој проблем тој презема многу чекори. Не е во прашање природно само финансискиот момент, туку повеќе угледот ("ужасно усрамен пред своите пријатељи и сомишљеници"), па и стравот (од "некој скандал").

За решение на овој проблем Т. Попов се обраќа до разни страни, откако не наоѓа разбирање кај оној со кој најнепосредно се договорил – српскиот конзул во Солун П. Карастојановиќ. Во самото писмо Т. Попов вели дека "За оваа работа писаф и г-ну М. (иленко) Весељиновиќу (уредник на "Српство" и член на Главниот одбор на Друштвото "Свети Сава", б.н.), умољавајќи го да напомнит г-ну Светомиру (Светомир – Светислав Николаевиќ, претседател на Друштвото "Свети Сава", б.н.), за да пишит овде консулотому и да го опитат за работата". Пред да му се обрати на Д. Баџовиќ, Т. Попов отишол кај пратеникот на Србија во Цариград Ст. Новаковиќ (со кого инаку дотогаш немал никакви контакти и лично не се познавал), му ја изнел целокупната состојба и барал мислење дали да оди во Белград и да ја расправи работата директно со министерот. Со советот на опитниот дипломат Новаковиќ да се врати во Солун и да ја расчисти работата таму каде и што ја започнал (со Карастојановиќ), Т. Попов "како да не беше задоволен", му пишува Новаковиќ на министерот за надворешни работи на Србија. Во ова свое писмо Новаковиќ уште напоменува дека Наум Евро го известил оти Т. Попов не отишол во Солун туку во Белград и дека ако не успее да ги добие парите "ќе ги доведе таму сите оние учители, за во некоја рака да го присили Министерството да ја исполни неговата желба".[11]

Затоа Темко Попов и ќе му каже на Д. Баџовиќ, веројатно како на последен до кој се обраќа: "Верваj ме, Деспоте, оти огнусено ми је от зборвејње и пишејње по оваа работа." И покрај сѐ, не ќе пропушти и во пост скриптум да му напомене: "Ако отгорат, мољим, препоручај писмото до Консулството."

Писмово на Новаковиќ се чини јасно покажува колку биле искрени намерите на претставниците на српската влада за вистинско оживотворување на договореното. Затоа не е и случајно што Т. Попов, според писмото од Карастојановиќ, ќе каже дека "високо поставените луѓе во Србија лажат", а во своево Писмо до Деспот Баџовиќ уште и дека "работал без никакво задномисљие" односно дека "требало чоек све во резерва да имат една мала доза задности и подлости, ако сакат да не пропаднит".

---

[11] *Граѓа за историјата...*, с. 103.

Писмово од Т. Попов до Д. Баџовиќ кореспондира наполно со неговиот текст *Кој е крив*, напишан една година порано. Тоа е и своевидна реакција на неисполнувањето на договореното кон крајот на август 1886 во Белград меѓу претставници на Тајниот македонски комитет и на српската влада. Прашање е и колку договореното реално можело да се реализира, колку е тоа природно сојузништво кое би им донело корист и на двете страни, колку се барал заемен интерес. Колку искрени биле намерите и на едната и на другата страна за постигање на некаков консензус. Фактот што договорот не бил реализиран зборува во прилог на непомирливоста на сепак поларизираните ставови. Српската страна не можела со лесно да помине преку создавањето фактички на услови за целосно културно-просветно и политичко оспособување на македонскиот народ, до толку повеќе што ѝ стоеле на располагање и други средства за остварување на својата цел, а пак македонската страна никако не можела да отстапи од виталните интереси на својот народ.

Определбата на Т. Попов за приклонување кон српската пропаганда во Македонија може да биде разбирлива и од една поширока концепциска гледна точка. Тој добро знае дека грчката пропаганда нема здрава потпора во народот, а дека српската има слабо влијание, то ест гледа дека главната опасност иде од силната бугарска пропаганда и дека во сојуз со послабата – српската има шанси македонскиот народ да дојде до саканата цел. Најпосле, тука се и средствата. Не случајно тој ќе рече дека "...сега секој Маќедонец признават оти тој не је Блгарин и гласно исповедват својата нација, ако и да се пољзувеет ушче од блгарсќи средства, *немајќи, разуми се, свои*" (подвлеченото, Т. Ст.).

Според тоа, не е никако спорен ангажманот на Т. Попов на страната на српската пропаганда во Македонија и неговиот подоцнежен премин на чисто српски позиции. Можеби не е спорно и тврдењето дека како претседател на Охрид во еден период меѓу двете светски војни бил "страв и трепет",[12] но не можат никако исто така да му се оспорат заслугите за будењето на националната свест кај Македонците, за поттикнувањето на т.н. македонски сепаратизам. Па колку се и кои се тие наши луѓе што имаа смелост во тешките (Т. Попов би рекол "слепите"!) времиња на безмилосните борби на пропагандите во Македонија да изјават гласно и недвосмислено дека "националниот дух у Маќедонија до такво дереџе денеска је стигнал, штото и сам Јисус Христос ако слезит от небоно не можит да го уверит Маќедонеца оти тој је Блгарин иљи Србин".

Затоа, прав ќе е Блаже Ристовски кога констатира дека програмата на Т. Попов (се разбира, и на кругот на неговите сомисленици) "во одреден момент го помогна националното будење на Македонците и малку подоцна стана основа за т.н. македонски национален сепаратизам".[13] Оваа би била објективна оцена

---

[12] Стојан Ристески, *Создавањето на современиот македонски литературен јазик*. Скопје 1988, с. 55 (фуснота 75).

[13] Блаже Ристовски, *Истото*, с. 50.

на дејноста на Темко Попов и на Македонскиот таен комитет а не онаа што се сугерира, под влијание на актуелниот политички миг, во поново време.[14] Без оглед на тоа што Т. Попов подоцна стана спроводник на големосрпската политика во Македонија, не треба никако да се потценува неговата улога на, како што ќе рече Блаже Ристовски, "идеолог на македонската национална посебност"[15] во определено време.

Темко Попов ги изнесе во ова свое Писмо супердецидирано своите ставови за потребата од основање македонски училишта и составување учебници на македонски јазик, како и за нивото на националната свест на Македонците. Тој покажа сериозна изграденост на погледите, добро познавање на целокупната состојба во Македонија и визија за постигање на целта.

Писмово е одлична илустрација за текот на мислата за македонското обособување во осумдесеттите години на минатиот век. Се забележуваат нови парадигми на мислењето за решение на македонското национално прашање. Т. Попов ја следи упорно идејата за македонското осамостојување, иако во одделни моменти е разочаран од односот на оние што му ветуваа помош. Со овие свои мисли тој е не само во чекор со сфаќањата на најсобудените свои сонародници, туку по многу линии и пред нив. Со своите два текста – *Писмово* и програмската статија *Кој е крив*, Т. Попов ни се претставува како личност што не ги штеди ни најмалку своите мисловни сили за остварување на своите основни идеи и цели.

Погледите на Темко Попов добиваат многу во своето значење кога ќе се има предвид во кое време и во какви услови се изнесени: осумдесеттите години на минатиот век, во услови на задушување на секоја национална појава на Македонците од грчка, бугарска, српска страна. При тоа тие се искажани многу јасно и без никакви колебања, што значи дека не се случајни скимнувања ами плод на долготрајни размислувања и консултации на една поширока средина, резултат на објективната стварност.

Кога ќе се имаат предвид овие ставови, може многу подобро да се разбере реченото од страна на К. Мисирков, деценија и пол по настанувањето на ова писмо: "Мојите возгледи во тој случај не сет нешчо ноо и безосновно, а сет само чекор напред во досегашното развијајње на нашето национално самосознајње и да сет затоа сосем природни и осноатељни."[16] Мисирков добро знаеше дека имало претходници и дека ништо не почнува и не завршува со него.

---

[14] Стојан Ристески, на истото место, особено со укажувањето дека "постарите охриѓани и денеска со горчина зборуваат за него" и дека некои наши истражувачи (Климент Џамбазовски, Христо Андоновски, Трајко Стаматоски) ја разгледуваат дејноста на Т. Попов од нејзината "светла страна".

[15] Блаже Ристовски, *Истото*, с. 391.

[16] Крсте П. Мисирков, *За македонцките работи*, София 1903, с. 132. Цитатот е предаден со современи графиски средства.

Со ова свое Писмо, како и со програмата на македонското национално движење изнесена во трудот *Кој е крив*, основна идеја и врховна цел на Т. Попов беше да докаже дека признавањето на правото на Македонците на свој јазик, учебници и училишта, своја црква, културни институции и сл., е единствениот пат за разумно уредување на односите на Балканот. Оваа идеја се протега како црвена нишка низ целокупната активност на Тајниот македонски комитет и многу пошироко од неговите рамки. Темко Попов е само една од помаркантните движечки сили на овој историски процес.

Коментирајќи ја содржината на Писмово изнесовме богати цитати од него. Од нив се гледа не само карактерот на Писмото, туку многу убаво јазикот и стилот на неговиот автор. Македонскиот јазик и во еден ваков релативно мал текст е покажан раскошно; се докажува дека е тој годен за употреба и во повисока комуникација. Впрочем, тоа е и една од целите на Т. Попов и на ТМК – издигање на македонскиот јазик до степенот на литературен.

Се задржавме при овој повод само на една страна на Писмото – како општ документ за нашата историја (со изнесувањето на состојбата на просветното и политичкото поле, со мислите за македонскиот јазик, за составувањето на учебници на него итн.). Останува задачата поподробно да се разгледаат неговите јазични особености и да се објави тоа во својот интегрален вид, со наше читање. Тоа ќе го сториме на друго место и со тоа ќе го согледаме покомплексно неговото значење за македонскиот јазик, историја и култура, за македонскиот национален развиток воопшто.

*Трајко СТАМАТОСКИ*

# МАКЕДОНСКАТА ПРЕРОДБА И ФРАНЦУСКАТА КУЛТУРА
## со осврт врз дејноста на Григор Прличев

Продирањето на западноевропските културни придобивки, посебно на оние од Франција, во националната и културна преродба во Македонија се остварува низ сложен и противречен процес, главно преку посредни патишта и со крајно бавно темпо, што се должи пред сè на условите во кои Македонија, тесно интегрирана во сферата на Ориентот, се развивала во текот на XVIII и XIX век. Нејзината културно-историска традиција беше нарушена, но долговековното османлиско владеење како и војните и дипломатски ривалства на овие простори, не успеаја да ги уништат материјалните и духовните основи на македонската култура, јазикот, битот, етнографската и фолклорната традиција, така што можеа да се воспоставуваат тие мостови по кои идеите на европската ренесанса и просветителство поминуваа и кај нас за да внесат и други содржини, заедно со новите буржоаски културни обрасци што подинамично ќе ги разрушуваат стегите на касниот феудализам и во овој дел од Отоманската империја.

Што реално добила еволуцијата на македонскиот духовен живот и македонската преродба низ контактот, посебно, со француската култура?

Интересот на Франција за Ориентот беше станал поинтензивен за време на нејзиниот ренесансен XVI век, кога кралот Франсоа I ќе го потпише со султанот Сулејман II наречен Величествен, во 1535 година, првиот договор со кој се регулираа не само политичките и, пред сè, трговските врски меѓу двете земји, туку се зацврстуваше и француската желба да биде покровител на источните католици. При крајот на XVII век оваа желба и официелно се утврди со договорот од 1683 година, склучен помеѓу Луј XIV и Мехмед IV.

Во рамките на таа своја политика, Франција кон 30-те години на XIX век ќе покрене повеќе иницијативи за реформирање на Отоманскито Царство, заинтересирана пред сè да ги заштити своите интереси и поради сè поизразеното руско влијание кон Јужна Европа и понатаму кон Далечниот Исток, Африка и арапскиот свет. Во тоа време се одвиваше и сè поинтензивно промовирање на Цариград како голем интелектуален центар, а оттогаш датира и поголемата

мотивираност во воспоставувањето на бројни француски мисии на дипломати, трговци, научници, патеписци или католички мисионери. Во тој контекст, многумина од нив патот ги доведе и во Македонија за да остават зад себе записи во вид на извештаи или патеписни белешки со бројни и разновидни податоци за животот во неа, нејзината историја, географија, геологија, етнографија, религија и сл. Ова, впрочем, наполно се вклопуваше и во програмата што ја беше препорачал во 1842 год. професорот по Словенска филологија на Колеж де Франс, Сиприен Робер, публикувана во *Revue des Deux Mondes* и во која тој се залагаше за поинтензивен развој на славистичките студии во Франција.

Од друга страна, значајно ќе биде за нас што овие разновидни и бројни француски мисионери, преку својот престој во Македонија, внесувале и многу елементи од својата култура и цевилизација што особено ќе има свое одредено место во времето на македонската преродба.

Првите француски проекти сврзани со "модернизирањето" на Отоманската империја особено во областа на образовниот систем, започнуваат да се реализираат во 1838 година, со посредство на специјалната мисија на дипломатот Барашен кога тој се ангажира за отворање училишта на францускли јазик, со француски учители и програми. Ова особено ќе биде изразено по револуцијата од 1848 година, низ активноста на цариградскиот колеж Бебек, Галата - сарајскиот лицеј и Цариградската печатница, во која од 1843 год. веќе се печатеа и француски списанија како на пр. *Journal de Constantinople, L'écho de l'Orient, Courrier d'Orient* и други. Значајна дејност во таа смисла ќе има и солунската мисија на Лазаристите и посебно нејзиниот раководител за Македонија Лепавек, кој од 1854 год., со доаѓањето на првиот француски вицеконзул во Битола, Белен де Бига, овде ќе отвори училишта за 50 деца во кое се изучуваа и четири странски јазици: францускиот, грчкиот, италијанскиот и турскиот. Кон ова, нешто подоцна, ќе се приклучи и еврејското училиште во Битола, отворено под влијание на *Alliance Izraélite Universelle* од Париз, што го користела нагласениот интерес на сефардските Евреи од Македонија посебно кон францускиот јазик и култура.

На тој начин, доближувањето на нашите први интелектуалци кон француската култура и јазик ќе може да се одвива или со посредство на нивното школување во училиштата и академиите во Грција, или во тие во Цариград, Русија и Средна Европа, но исто така и во овие училишта во Македонија. За одбележување е што особено застапниците на нашите преродбенски училишта до совршенство ја беа сфатиле потребата од зближување со туѓите култури и, заедно со тоа, од изучување на туѓите јазици што доаѓаше до израз низ нивното залагање за создавање на македонско народно училиште како најефикасно средство за заштита токму од тие туѓи пропаганди. Зашто, странскиот фактор во Македонија ја имаше и својата опачна страна, изразена преку параметрите на унијатството и францускиот политичко-религиозен продор (особено во Битола, но и Струмица, Дебар и Охрид), или пак преку англиското и американското мисионерство на протестрантските училишта (посебно во

Битола) и австриската и италијанската пропаганда, главно во Скопје. Во таа смисла, уште поотворено нагласени беа, секако, претензиите на грчките фанариоти. Дека напредните учители преземале и некои организациони форми за поуспешно да ја вршат својата просветна задача во преродбенското и национално-ослободително движење, сведочи и одржувањето со таа цел и на Првата учителска конференција во Македонија во 1871 година, на која меѓу другите присуствувале и Григор Прличев и Кузман Шапкарев од Охрид.[1]

Нашите први преродбенски интелектуалци, речиси сите, го зборувале францускиот јазик: јанинските гимназисти Димитар и Константин Миладинов, атинскиот воспитаник Григор Прличев, или Јордан Хаџи-Константинов Џинот, Партенија Зографски, Рајко Жинзифов. Меѓу нив, Партенија Зографски, според Филип Томов,[2] имал и шестмесечен престој во Париз "за да го зацврсти знаењето на францускиот јазик, кој имал прилика да го учи и кај Димитар Миладинов, и за време на школувањето во Грција и Русија. "Но, покрај тој изразен интерес кон францускиот јазик, сите тие имале и извонредна патриотска љубов кон мајчиниот македонски јазик што го забележувале и самите Французи, осознавајќи го тоа непосредно, при контактот речиси со секој собеседник, како што забележал во својот Извештај од 1854 година Ежен Боре, еден од лазаристичките мисионери кој повеќе време се задржал во Битола.[3] Ова би можело да биде уште една потврда за тоа дека идеите во однос на просветата на народен јазик што доаѓале до израз и во заложбите на еден Јоаким Крчовски и Кирил Пејчиновиќ, имале свои длабоки корени во општонародната свест.

Заедно со францускиот јазик, во Македонија се пробивала и француската книга, пред сè онаа што најмногу ја читале овие наши преродбеници, а за која, впрочем, наоѓале препораки или анализи и прикази, во периодиката од овој период, меѓу другото, во списанијата *Читалиште* и *Македонија* кои особено опширно пишувале на пр. за Паскал, Декарт, Корнеј, Расин, Молиер, Дидро, Монтескје, Волтер, Лавоазие, Токвил, Мармонтел. Особено популарен бил романот *Авантурите на Телемах, синот на Одисеј*[4] од Франсоа Фенелон, познат француски епископ, доктор и писател на педагошки дела. Според Николај Генчев,[5] многу голем број читатели од Велес од тоа време направиле посебна порачка на овој роман преку друштвото "Промишление", а со посредство на познатите сведоштва од *Автобиографијата* на Григор Прличев, дознаваме дека Димитар Миладинов, неговиот учител, уште во 40-те години на XIX век,

---

[1] Сл. Наумовски, *Напредното учителство во Вардарскиот дел на Македонија меѓу двете светски војни (1918-1941)*, ИНИ, Скопје, 1992, стр. 10.

[2] Цитирано според Х. Поленаковиќ, *Преродбеникот Партенија Зографски*, По повод 100 годишнината од смртта, (според Филип Томов, "Живот и дейност на Хаджи Партения, архимандрит Зографски, епископ кукушко-полянски и митрополит нишавски", *Македонски преглед,* X, 1 и 2, 1936, 31-100), стр. 7.

[3] *Rapport d'Eugène Boré,* 25 mars 1854.

[4] Fr. Fénélon, *Les Aventures de Télémaque, fils d'Ulysses*, Paris 1699.

[5] Н. Генчев , *Франция в бълãското възраждане*, София, 1979, стр 332.

оваа книга ја употребувал во наставата по француски јазик со учениците во Охрид. Кога се знае содржината на романот кој во својата основа има нагласена социјална нота и претставува апологија на правата и на човековата слобода, покрај тоа што содржи и педагошки упатства сврзани со трговијата и занаетите, како и кога се има предвид романтичната основа на привлечното четиво што ги открива областите на Грција, на Египет, Етиопија и Африка со пустините, и убавините на уметноста и музиката, не изгледа чудно зошто Димитар Миладинов го избрал токму ова дело како учебник кое, покрај останатото, влевало и надеж за ослободување од страдањата на напатениот народ.

Што се однесува пак до интересот на Григор Прличев за францускиот јазик, тој навистина бил нагласен и претставувал тесна надградба на неговите многу добри познавања на класичните грчки и латински јазик. Покрај тоа, тој добро се служел и со италијанскиот јазик. Ова прашање кај нас го проучувале посебно Харалампие Поленаковиќ[6] и особено Божидар Настев[7] кој, во врска со тоа, ја имал на увид и заоставнината на поетот што се наоѓа во Семинарот за јужнословенски книжевности при Филолошкиот факултет во Скопје. Дека Прличев добро го познавал францускиот јазик, така што да можел да чита во оригинал, да пишува на тој јазик и да го предава (покрај грчкиот и латинскиот), постојат повеќе сведоштва. Заедно со тоа оделе и неговите солидни познавања од историјата на Франција како и од француската книжевност, на што укажува и неговата *Автобиографија*. Притоа може да се забележи дека наклонетоста на Прличев одела, пред сè, кон францускиот XVII век – век на класицизмот, што е најбележито влијание на неговото образование. Ова, меѓутоа, не значи дека останал без интерес и кон неговите француски современици, како на пр. Ламартин, иако за тоа не оставил некој означаен осврт.

Ќе одбележиме овде уште една димензија од француското присуство и влијание во периодот на преродбата. Имено, кон 40-те години на минатиот век во народот беше проширен еден термин, *алафранга*, под кој се подразбираа туѓи, односно француски стандарди навлезени и приспособени кон секојденвниот живот во македонското преродбенско општество, како материјални и духовни влијанија во урбанизацијата на градовите, во инфраструктурата и во градскиот начин на живеење, модата, менталитетот, игрите и сл. Ова влијание особено го имало во Битола и Велес и всушност истото било од втора рака, односно дошло по индиректен пат, преку европските центри во кои оделе наши луѓе и го усвојувале францускиот начин на однесување. Сведоштва за ова има особено во делото на Рајко Жинзифов кој, во однос на оваа појава, чувствувал длабока внатрешна противречност, јавувајќи се како

---

[6] Х. Поленаковиќ, "Прличев како наставник за француски јазик", *Прилози*, МАНУ, оддел. за општествени науки, IV-1, Скопје,1973.

[7] Б. Настев "Интересот на Григор Прличев за францускиот јазик и литература" *Македонски јазик*, IV, 2, Скопје,1953.

"критичар на западната ´поразија´", на што укажуваат некои од студиите посветени на Жинзифов од Х. Поленаковиќ[8] и Ал. Спасов.[9]

Горниве согледувања во најглобални рамки нѐ водат до заклучокот дека запознавањето со француската култура и јазик несомнено довело до проширување на духовните хоризонти на македонскиот човек од времето на преродбата. Кај нашите први писатели кои во тоа време ги стекнувале и првите искуства во општењето со поразвиените европски цивилизации, тој контакт посебно можел да служи и како поттик за книжевно усовршување. Несомнено, многу фактори го овозможиле покренувањето на движењето за национална и културна преродба на Македонија во тој период, пред сѐ економскиот подем на градовите и интензивниот стопански живот кој им донел материјална можност и услови за духовен просперитет. По повеќе од четири века непросветеност и културна изолација во рамките на Ориентот, Македонија требало да пополни еден голем историски вакуум и да ја забрза својата духовна еволуција. За да ја надмине таа заостанатост, таа не можела да не си помогне со искуството на напредните европски земји, меѓу кои Франција заземала челно место во тој период, а нејзиниот јазик поуспешно од другите се имал наложено како јазик и на меѓународното општење.

*Лилјана ТОДОРОВА*

---

[8] Х. Поленаковиќ, "Рајко Жинзифов – критичар на западната ´поразија´, *Прилози*, МАНУ, 1/1-2, Скопје, 1976.

[9] Ал. Спасов, "Поезијата на Рајко Жинзифов", *Истражувања и коментари*, Култура, Скопје, 1977.

# БЕЛЕШКИ ЗА ЕПИСТОЛАРИЈАТА НА ПРЛИЧЕВ

Прилогов го изложувам во скициозна форма, како белешки за проект што допрва ќе се остварува постепено а ќе биде претенциозно означен како монографски приод кон Прличев.

Имено, нам ни е добро познато дека епистоларијата на Григор Прличев (1830-1893) за македонската литературна наука е непокриено подрачје, тема сѐ уште малку внесена во видното поле на научниот интерес. Згора на сето тоа, видена низ оној специјален троглед: *јазик – израз – стил*, ова специфично подрачје на Прличевиот литерарен, публицистички и јавен ангажман изискува приод од посуптилна анализа, зашто станува збор за една своевидна раскош на мислата и духот на творец пред чии достоинства се приоѓа со стравопочит.

*

* *

Писмата на Григор Прличев за првпат се објавени во поголем присобир во текот на 1976 година во софиското списание "Известија на Народната библиотека Кирил и Методиј", том (Vol.) (XIV) (XX), стр. 377-495, под наслов *Нейубликувани йисма на Григор С. Прличев* (Принос към биографията му) од страна на *В. Тилева* и *Ан. Коцаев*. Во фуснотата кон текстот под број еден се кажува дека во меѓувреме биле публикувани во превод со некои неточности четири од писмата на Гр. Прличев од неговиот атински период од 1860 г. – види: *Влахов, Георги*: *Неизвесйни йисма на Григор Прличев*. "Литературна мисъл", София, 1975, бр. 5, стр. 134-137. По ова преписката на охридскиот поет целосно е објавена (препечатена само на бугарски јазик без грчките изворници соопштени кај Тилева/Коцев) во: *Григор Прличев, Избрани йроизведения*, Софија 1980, с. 486, а во редакција на *Свеила Ѓурова*, вкупно 48 на број (види стр. 327-394).

Во меѓувреме, во прилогот "За конфликтот меѓу Прличев и охридскиот митрополит Натанаил" (во книгата *Маѓейсан мегдан*, Скопје 1979) јас пишувам за едно подолго писмо на Прличев што се чува во Архивот на МАНУ, во Скопје, чија содржина ја изложувам низ цитати.

Сето ова ни кажува дека денеска, како епистоларно наследство од Прличев, знаеме за педесетина писма пишувани меѓу 1852 и 1885 година. Тоа е пред сè богат извор на информации за Македонија од втората половина на 19 век. Со податоците на оваа епистоларија ни се збогатуваат знајбите за Прличевиот животен пат и литературниот опус, па со тоа директно и се дополнува неговата претенциозна белетризирана *Автобиографија*. Слично на Димитрија и Константин Миладиновци, Рајко Жинзифов, Марко Цепенков, Кузман Шапкарев, Константин Петковиќ, Партенија Зографски, Ѓорѓија Динков и други наши преродбеници, Прличев зад себе остава впечатливо богатство на содржајна преписка од која црпиме важни сознајби за нашето минато.

Би се рекло – Прличев се внел себеси во една своевидна мемоаристика, во една епистоларија чии реални вредности допрва ќе се проценат, ќе се воведат во поширокста литературна панорама на нашиот литературен деветнаесетти век, иако жанровски не може да се вброи во литературата, како форма барем, но, оваа епистоларија, се чини, нуди низ свои епизоди, фрагменти и пасуси чудесни развиорености и раскрилености на Прличевиот метафорички начин на мислење, нуди афористика од повисоко рамниште, да речеме и највисоко за времето во кое живее и работи авторот, нуди елеганции на елиптички исказ, нуди екстрати на кондензирана, јадровита, згустена, сентенциозна мисла, нуди бисери на бистроумие и тенкоумие.

Без оглед што сè уште ја немаме оваа преписка на македонски јазик, туку само на грчки и на бугарски јазик, неа можеме да ја користиме за научни цели низ досегашните презентации што веќе ги спомнавме.

Сè она што како стилска орнаментика, како изразна арабеска, како гномичност, како стилска фигура го откриваме низ прекрасните страници на неговата *Автобиографија* (1884), словата, беседите, есеите, (Словото од 1866, Словото за светите Кирил и Методиј, Словото за Климент, есејот Мечта на еден старец, есејот Критик и преведувач, записите Должностите на човекот, итн.) овдека наоѓа своја прекрасна дополна.

Познато ни е дека во богатиот архив на Браќата Робевци што се чува во трезорите на Народната библиотека Свети Кирил и Методиј во Софија под колективен автор – Бугарска општина во Охрид се наоѓаат околу педесетина писма, излагања, претставки и дуго, од името на општината до Робевци и други лица, пишувани од раката на Прличев или потпишани од него, заедно со други лица, соавтори. Овие документи сè уште не се објавени. Нив, бездруго, треба да ги сместиме како интегрален дел од јавната актива на Григор Прличев, бидејќи и во нив се втиснати белезите, својствата и карактеристиките на неговиот дух, мисла и стил на општење.

Прличевите писма, рековме веќе, содржат повеќе вредности валидни за историјата на македонската литература и култура воопшто а би рекле релевантни се за нас, пред сè, поради фактот што и кај таканаречениот

вонлитературен опус на авторов, откриваме литерат, уверен или подобро речено самоуверен, свесен за својата интелектуална позиција. Со еден збор – откриваме авторска самосвест.

Доволно е да се задржиме само врз неколку примери за да ни се разјасни важноста на оваа констатација: полемиката со грчкиот поет Теодорос Орфанидис, обраќањата до Константин Робев и писмото до бугарскиот преродбеник Петко Рачев Славејков. Тоа впрочем и не подлежи на никакво сомневање, бидејќи, сепак и сепак стилот е човек, па најверојатно, ако е тоа веќе прифатено или вообичаено правило во литературната наука, треба да важи и за овој наш творец...

Начинот на изразувањето што му е присушт на Прличев во белетристиката и есеистиката, во полемиката и беседништвото (ораторството), оној волуминозен, грандиозен, патетичен (како строгост а не како импровизација) белег на реторика е ознака на неговата индивидуалност. Таа понесена реторика, здружена со неговата волшебна афористика, со бујатостите на неговата метафорика, низ сите оние бистрострујни лачи на неговата постојана *луцида интервала*, зборуваат за една творечка судба во чие основно јадро, во чија срцевина, пулсира творец по вокација.

Колку за поопшта информација ќе го соопштиме следново:

Писмата на Прличев (педесетината досега познати) во поголем број се напишани на таканаречен изискан (префинет) грчки јазик, на грчката писменост на – *строгата катаревуса*, и се придржува, како што ќе ни предочи В. Тилева, повеќе кон граматиката на старогрчките јазични форми и речиси граматички не допушта и лексички елементи на народниот говорен јазик (димотики), но и покрај тој негов стремеж живиот говорен јазик (димотики) укажува извесно влијание, кое личи од некои своеобразни граматички форми, било при некои глаголи, било при лични заменки или при некои зборови од лексиката! Вака кажуваат зналците и нè предупредуваат дека "писмата се напишани на сосема правилен грчки јазик, кое го посведочува одличното познавање на јазикот и големата вештина во употребата на изразните средства, а правописни грешки воопшто и не можат да се посочат. На некои места се забележуваат само извесни ´отпуштања´ на перото" (В. Тилева).

Треба да кажеме и уште нешто: писмата на Пличев се од посебно значење поради нивната содржина! Тие се одраз на времето на авторот, на тогашните судири и борби и пресметки со грцизмот, со фанариотската власт во училиштата и црквите. Овие писма говорат за развитокот на училишното дело во Македонија во турскиот период (или поточно: во втората половина на XIX век). Низ нив, се смета, е осветлено делото на Прличев – учителско и творечко.

Кон прашањето за стилот во епостоларијата на Прличев е важно да се истакне онаа врска кај авторот што ја приближува неговата дејност како оратор и автор на пламени слова и речи главно насочени против насадувањето на грчкото влијание во македонските цркви и училишта.

Покрај нагласката на она што го подразбираме како реторика а самиот Прличев (во писмата) го врзува за поимот – проповедништво (види: писмо од 3 јуни 1867, испратено од Охрид до Никола А. Робев во Битола) авторот на "Сердарот", кажувајќи му на својот мецена дека во училиштето Свети Климент во Охрид "произнесовме кратка но драстична реч" и дека на тој собир била потпишана молба и тоа ентузијазирано од сите присутни, та дури и од свештениците, и дека оживеноста и раздвижбата се пренеле низ целиот град а радоста била сеопшта – ни го кажува уште и ова: "Херкулес не се радувал можеби толку заради своите дванаесет подвизи, колку Вие што би се зарадувале кога ќе ги видите резултатите на Вашето родољубие". Потоа кажува дека произнел подолга реч, окуражувајќи ги малодушните, поттикнувајќи ги инертните духом, посветувајќи го народот во црковните му права. И го заклучува она што ни е важно за темава: "Одненадеж, и без присилба, *од учител станав проповедник* и моите *патетични слова* го трогнаа мошне многу народот... човек би помислил дека многуљудниот народ беше запрел да дише!", доречувајќи го следново: "Драги мој, верувам дека рајот е нешто пријатно, но, сметам дека благонаклонетоста на народот не е помалку сакана (пожелувана) и дека не се мами тој којшто се жртвува за неа".

Значи, Григор Прличев како човек на една повисока самосвест знае дека живото слово – проповедта – е силно оружје, и дека таа проповед треба да биде проникната со многу патетика.

Прличевата *реторика* е присутна зачеточно во неговата епистоларија што познава голем временски распон – од 1852 до кон деведесеттите години. Таа негова *патетична реч*, убоита и видовита и стаменита и уште разлеана во изобилства од стилски фигури од метафорично-алегориски карактер се движи од почетни конкретни поими кон повисоки и завршни. Има во неа и инвенција и диспозиција и елокуција, т.е. најпогоден начин на изразување: изразот му е пластичен, силен, впечатлив.

Да го проследиме, колку за пример третото писмо на Прличев до Теодор Орфанидис, Атина 15 јуни 1960-та, финалниот дел:

"Орфанидис! Орфанидис: Мој добри некогашен професоре.

Што ли настрада? Како ли се заблуди? Како не се досетуваш дека и болвата се брани кога ќе ја настапат? Имајќи го со себе правото, јас ќе ја одминам отплатата, жедта и бедноста и ќе ја преследувам секогаш твојата завист. Ќе слушнете многу и добри вистини, ќе продолжам додека си го повратите поранешното благородство и си го признаете гревот, додека го поправите злото што ми го сторивте...!"

И еве го тој прличевски патос, присушт на епохата:

"Грчки народе!

Ти, којшто ги цениш подвизите воинствени на хероите и се стремеиш кон нив. Закрилувај ги своите поети и не гледај ги преследувани од завист. Во оваа земја се случиле неслучени борби за слобода – секоја карпа, секоја долина, секоја далга на морето ти приспомнуваат и една славна битка. Вашите татковци

си ги пожртвуваа последните оболи (пари), си ја пролеаја крвта, оставија вдовици и сирачиња за да ви ја подарат слободата на која тие самите не можеа да се изнасладат. Дури и до денес нивните непогребани коски ги сопињаат ралата на земјоделците. Нема да ги смилостивиме сенките на своите татковци само со црковни помени, ниту пак ќе го исполниме својот долг кон нив. Единствениот помен, кој може да задоволи толку жртви е неуморната грижа на многумина поети, којшто ќе ги опишат битките и ќе ги воспеат хероите. Ќе го оставиме ли, впрочем, Орфанидис, да ме клевети неосновано и да ја напаѓа скороогреаната моја скромна ѕвезда? Ќе го оставиме ли да го задушува по секаков начин достоинството на младите, за да има тој монопол над поезијата?

Грци! Покажете дека сте благороден народ, наследници на Фокионовци и Аристидовци, дека ја ненавидувате зависта и нема да допуштите невиниот да биде потиснуван а клеветникот да го мами невиниот во потешкотии. Инаку, ако само еден Грк (освен Орфанидис) ми каже дека ме презира мене и мојата поезија, и се потпише, си ја закачувам лирата на врбова гранка, ја напуштам со тага оваа света земја каде три години го дишев воздухот на слободата, и се упатувам кон далечните простори на прогонството, каде што е огништето на насилствата, каде што нема да се слуша веќе мојот глас, кој толку многу му досаѓаше на Орфанидис".

Нагласката во овој патетичен солилоквиј на Прличев е ставена врз една возбуда, за која одделно треба да се говори, но, можеме да констатираме од изваткава, дека авторот на "Сердарот" во годината на првоизданието на поемата прибегнува кон реч во која врие срдба и плиска жестокост и острина, во која е втиснат искричав, бескомпромисен и стаменит дух. Секавична, виолентна, гороломна, дури жолчна е речта на Прличев, усвитена од повисока температура на гнев, бес и навреда, но, вирулентна, снажна, оспособена за делување. Тоа е стил на неконвенционален човек, кој одвеќе држи до моралните норми и етичките принципи и нив ги внесува во своето јавно дејствување.

Но, Прличев, освен проповедта, која е придружена обврзно со својствата на патетичното изразување (поетот е одбран за гласноговорник на епохата) ја користи поначесто и исповедта. Разбирливо е тоа, сосема, зашто, вистинската уметност е сместена тука некаде – помеѓу обата пола на проповедта и исповедта, меѓу ентериерот и екстериерот на душата.

До својот честит мецена – д-р Константин Робев, личност од впечатлив формат на ерудит, заможник и народољубец, тој му го отвара срцето и очекува разбирање, прикрепа. Истава 1860-та година, ден 28 јули, од Атина, по вербалниот дуел со Орфанидис, Прличев му ја отклучува интимата на Константин Робев. Посмирен е, доволно резигниран за поспокојна реч, од која вее увереност во оправданоста на чинот на големиот раскин што ќе го стори. Кажува:

"Претставете си до какво стапало сме стигнале, кога луѓе на кои им ја покажуваш народноста своја, наместо да те пофалат, како што тоа го сторија сите разумни луѓе, тие те поттикнуваат да зборуваш лаги, да се одречеш од

својата народност – нешто, кое според мене е рамносилно да се одречеш од верата своја. Нема понечесно нешто од тоа да си ги продаде човек родителите, народноста, татковината... Ваше правосходство, стравувам многу од клеветите и нека Бог се смилува над мене".

Нема овде ни трага од онаа буица гнев, од онаа лавина лутини и срдби што бучат низ писмата до Орфанидис.Исповедниот тон во Прличевата пишувана реч е мошне присутен и кога зборува за својата професија – писател, свесен дека живее во глув простор, дека нема поприште.

Пак на д-р Константин Робев, од Атина, ден 20. XII 1860 година, му се исповеда:

"Имам голема желба да ѝ се посветам на литературата, кон која по природа сум призван и горешто Ве молам Вас и Вашите блиски да придонесете, колку што се може за оваа желба. Вие знаете дека ниту луксуз барам, ниту пак сум развратен... Извонредно голема признателност ќе Ви должам засекогаш, ако придонесете донекаде да ѝ се посветам на литературата, којашто ми е единствената желба".

Вее блага топлина на љубезност и учтивост, но без да се пренагласи молбениот тон! Прличев е самомнителен човек. Држи многу до себе и не си дозволува во сето тоа неизбежно распетлување на интимата, особено кога бара материјална припомош и поткрепа, да не се понижи самиот. Ќе соопшти дека е признателен, ќе направи и комплимент, но, од гордоста и достоинството свое нема да штрбне ни трошинка. Не му е својствена нему поплаката, ниту пак сентименталниот повев во исповедниот тон. Се варди од баластите на баналноста. Не милува да си ја распродава евтино сопствената дискреција. Остава впечаток дека и покрај сите бури и виулици на вознемирената животна повест поетот не е благонаклонет кон лирски отклони во своите писма. Епичарот си е епичар. Расудочен му е зборот и самоконтролиран, но, не врз принципите на онаа озлогласена самоцензура што ќе ги петрифицира и сопиња поетите од подоцнежните генерации и во неговата земја. Меѓутоа, не е никогаш тој сувопарен и испостен во кажувачките – сочен е, богат е, продуховен е...

Вели тој во едно писмо до Робевци, од 23. VII 1869 година испратено од Охрид во Битола:

"Оној што се жртвува себеси за да разбуди еден народ од многувековен сон прилега на човек којшто поднесува во жртва човечка душа, за да ископа непостоечко сокровиште (ризница). Но, како и да е! Што чини животот? И тоа еден таков живот!"

Мисловната димензија во преписката на Прличев е максимално застапена и таа ја крепи широката плошт на неговата афористика. Афористичкиот белег е втиснат во стилските особености на епистоларијата на Глигор Прличев како инвенција, луцидност, ерудиција и шеговитост. Последица е тоа на дар за забележување (опсервација), на остроумност и изразна способност. Впрочем, нели и сета уметност на зборот, сета литература е всушност силовита сугестија на зборот !

Пренесен е Прличевиот афоризам на многу планови (национален морал, народна психологија, политика, општествени норми). Речта му е впрегната кон пораки, поуки, повици. Не е тоа одвлечена медитација на мистик или херметичар. Дека е тоа така покажува и сведочи неговата ориентација кон живото слово кое има одглас голем и придонесува најмногу во раздвижбата на Македонија. Стилот во епистоларијата на Прличев е само мал компендиум кој нè потсетува, меѓу другото, каков човек беше тој.

*Гане ТОДОРОВСКИ*

# КУЗМАН А. ШАПКАРЕВ И ГРИГОР С. ПРЛИЧЕВ
## (по повод 100-годишнината од смртта на Прличев)

Односите меѓу Кузман А. Шапкарев (1834-1909), познатиот македонски фолклорист – авторот на 8-томниот "*Сборникъ отъ български народни умотворения*" (София, 1891-1894) и Григор С. Прличев (1830/31-1893), најголемиот поетски талент во македонската литература од 19 век – овенчаниот со ловоров венец "Втор Хомер" за поемата "*Ο Αρματολοσ*" ("*Сердарот*", Атина, 1860) може да се оценат генерално како специфични, подложни на осцилации, оптоварени со дискретен ривалитет кој најмногу по заслуга на Шапкарева понекогаш пламнувал во вербално непријателство и пресметано дискредитирање на сѐ поомилениот соперник за да не се загуби чекорот зад него во преродбенското движење.

Ваквата квалификација на односите меѓу двајцата видни охриѓани и заслужни преродбенски дејци се наметнува пред сѐ со внимателниот разглед на некои ракописни и публикувани објави на Шапкарев (статии, писма, автобиографски записи), како и на дел од објавените трудови на нивните сограѓани Евтим Спространов и Иван Снегаров. Обратно, од перото на Прличев не е регистриран ниту еден податок или запис за Шапкарев во неговите прозни остварувања "*Мечта на еден старец*" (София , 1883) и "*Автобиография*" (София , 1894).

Меѓутоа, пред да се задржиме поопстојно на специфичноста на нивните заемни односи, потребно е да укажеме на неколку допирни точки во нивниот бурен животопис:

1. Обајцата се охриѓани на приближна возраст, родени во првата половина од четвртата деценија на минатиот век (Шапкарев на 1. II 1834, а Прличев на 18. I 1830/31), што значи дека разликата меѓу нив е само 3-4 години.

2. Обајцата го започнале школувањето на грчки јазик кај еднооокиот учител Николе Апотоле, врзувајќи се подоцна – во разгорот на македонската преродба со најеклатантниот нејзин предводник, стружанецот Димитрија Миладинов (1810-1862), главно по две линии: Шапкарев како најблизок негов соработник при живе и зет за најстарата ќерка Елисавета, а Прличев како најпламенен продолжувач на делото на својот омилен учител од младоста.

3. Обајцата учителствувале во Солунската егзархиска гимназија "Кирил и Методија": првиот во учебните 1880/81-1881/82 и 1882/83-1883/84, а вториот од учебната 1884/85 (кога ја напишал својата "*Автобиографија*") сѐ до пензионирањето во 1890 година. Тогаш таму ќе работи како професор по општа историја, црковнословенски јазик, бугарски јазик и литература, латински и географија надежниот руски славист од бугарко потекло Петар Драганов (1857-1928) – првиот афирматор на идејата за еничката самобитност на македонските Словени во руската јавност, авторот на бројни трудови меѓу кои спаѓа и "*Македонско-славянский сборник с приложением словаря*" (С. Петербург, 1894). Таму се школувале и низа истакната претставници на македонската интелигенција: Стефан Белев, Евтим Спространов, Дамјан Груев, Атанас Лозанчев, Христо Саракинов итн.

Хронологијата на првично регистрираните контакти меѓу нашите преродбеници датира од 1856 година кога, според пишуањето на Шапкарев во неговата автобиографија од 1864 година, Прличев го презел местото на елински учител во централните охридски училишта од вујко му Јанаки Стрезов (1818-1903), а него како основен (заимен) учител го заменил поп Стефан Ѓурчев. Имено, на 22 мај истата година, и покрај одличните резултати што ги постигнале во текот на едногодишното учителствување, училишниот одбор под влијание на гркоманите Стефанија Владиков и Хр. Манчев не им ги продолжил договорите за работа: "И така ние со хойдохме. И тие на часъть попа Стефана го пазарихѫ за 1300 или 1500 гроша годишнѫ заплатѫ, а на Григора Пърличета му пысахѫ призвователно пысмо общо въ Прилепъ кой и незабавно дойде за 3000 гр. год. заплатѫ".[1] По овој непријатен настан, кој веројатно предизвикал револт или можеби омраза кај самољубивиот Шапкарев кон Прличева (со оглед дека бил премногу интимно врзан за вујка си - својот најголем ментор во животот), тој успеал да најде нов учителски ангажман во Струга дури кон крајот на годината.

Зближувајќи се овде понепосредно со Димитрија Миладинов и неговото семејство и предавајќи ѝ на најстарата негова ќерка, Елисавета со која се свршил на 30 октомври 1858 година, Шапкарев во текот на тригодишното учителствување во Струга (од 14. XII 1856 до 20. VIII 1859) потпаднал под неговото силно преродбенско влијание и ја започнал борбата за воведување на народниот јазик во нашите училишта. Во истиот тој период Прличев учителствувал во Охрид за есента 1859 година да се најде повторно во Атина запишувајќи "второгодишен степен по медицина". Меѓутоа, вистинската причина за неговото доаѓање за нас е повеќе од позната: тој со веќе напишаната поетска творба "*О Арматолос*" ("*Сердарот*") следната година се пријавил на конкурсот за најдобра поема напишана на грчки јазик, како што е познат и конечниот резултат од овој натпревар – неговиот неочекуван триумф. Сето тоа ѝ станало извесно на нашата тогашна културна јавност.

---

[1] Ив. Снѣгаровъ , "Приносъ къмъ историята на просвѣтното дѣло въ Македония. Една автобиография на Кузманъ Шапкаревъ отъ 1864 година", *Македонски прегледъ*, г. III, София 1927, кн.2, стр.46-47.

Меѓутоа, фактот што блескавиот творечки подвиг Прличев го остварил на грчки јазик (како логичен резултат на неговиот запален елинизам), ќе предизвика жолчна реакција кај Шапкарева и не само кај него. За тоа најдобро сведочи следново негово искажување во големата автобиографија: "Единъ отъ нашитѣ учени, който посетне и учителствува нѣколко години въ града си и който и до самата си смъртъ безстидно се хвалеше че той е билъ единствений въ Охридъ родолюбецъ, който пострадалъ ужь за народа, тъй като той се трудилъ да го избави и го избавилъ отъ гърцизма – "побългарилъ съвсѣмъ погърчений Охридъ " – както казва въ автобиографията си, той, казвамъ , на 1860 год. въ Атина, кѫдѣто бѣше отишълъ втори пѫтъ да слѣдва, до толко бѣше противникъ на своята народность, щото пълнилъ е Атинскитѣ вѣстници съ противославянски статии, омраза и отвръщение дишащи противъ Славянитѣ въобще ".[2]

Интересно е дека негативен однос кон Прличевото словенофобство пројавил и Димитрија Миладинов во писмото до Јован Стрезов од 20-ти август 1859 година, пишувајќи:

"Любезнейший ми Я. Стрезов!

Приятелският ми с Вас разговор беше ми толкоз желаем, колкото и важен. Ако, преди да си тръгните, намерите време, добре ще сторите да посетите и тукашните приятели, когато аз не бих предварил, направо у дома Ви да Ви прегърна.

Народното гръцко по Македония меншество и по пространство ограниченост, естествено е да претендира и изисква поробяването по всякакъв начин и със всички средства, не само арнауто-власи, безезични и безотечественици, но и най-многолюдния , най-храбрия, най-кроткия и най-питомния славянски наш род. Ами за гъркоманите от българско семе изникнали Пърличевци и Магаревци, казвам Димчевци от Кичево и изселени чисти българи селяни, заселени в Охрид, какво ли да се каже? Апостоли отстъпници на своята народност, отечество и родители, упражняващи като пениклер гордоста на пуяка (се надуват като мисирци с едно ендезе пушен нос) дори до Дунава и твърдо решени и убеждени да изродят славянската храбра кръв и да създават гръцки пеперуди с тифозен дух, всичката македонска България и другата за гърци, а не гъркофили, както и всичките сведущи гръцки език, които ако и да не обичат гърците и гръцкия език, без обаче да достигнат до такъва безочливост, щото да се отказват от родителите и прадедите си като някои калпави и незаконародени рожби, а други чужди да изучват да бъдат като патки...

---

[2] *Материяли за историята на възражданието българщината въ Македония отъ 1854 до 1884 година,* стр.147.

Съм искрен до живот
ваш приятел: Д. Хр. Миладинов
Струга, 20 август 1859 г."[3]

Наспроти горните искажувања, особено на Шапкаревото (кое временски не може точно да се фиксира со оглед дека споменатите "Материяли за историята..." ги пишувал многу подоцна, во текот на 1883-1895 година), неговиот однос кон Прличева во годините што следеле непосредно по трагичната смрт на браќата Миладиновци не би можел да се квалификува како непријателски. Впрочем, тој не можел да го апстрахира сè поголемиот авторитет на неговиот сограѓанин кој, по своето отрезнување од елинизмот (1860), станал главен подвижник на народниот отпор против грчкото духовно влијание или, како што подвлекува Евтим Спространов, "човѣкъ съ пламенна душа и съ горещо сърце" – упорен агитатор, безмилосен критичар на колебливците и малодушните од чија уста "словата, рѣчитѣ и проповѣдитѣ текли като огънь и лава".[4] Познато е дека по негова иницијатива во 1866 година во Охрид била формирана т.н. ќурчиска каса за финансирање на народната просвета. Сепак, посебен мобилизаторски ефект сред населението, покрај пламените беседи против грчките владици во Македонија, имала неговата специјално испеана песна "*Хиляда и седемстотин шесдесет и второ лето*" (1869).

Дека Шапкарев лично го распректирал Прличева, макар што тоа не сакал јавно да го признае, сведочи неговото писмо од 10. II 1866 година до Стефан Верковиќ (1821-1893) во кое тој му го препорачувал за да му ја опише охридската каза, нарекувајќи го со зборовите "атинскый студентъ , славный и побѣдоносны елинскы стихотворецъ ".[5]

Меѓутоа и Прличев, иако бил познат како строг и наумолив полемичар, умеел да се извиши над тривијалните тешкотии кога биле во прашање народните интереси, демонстрирајќи ја својата правдољубивост. Таа негова карактерна црта се покажала во полна светлина и при одбраната на Шапкарев, кој кон крајот на 1870 година ќе биде остро нападнат во цариградскиот весник "Право" поради јазичните погледи изложени во веќе публикуваните учебници. Имено, на 30 ноември 1870 година во споменатиот весник, во дописката *Една истина* од анонимниот доставувач, бил критикуан остро јазикот на Шапкарев кој наводно "смърдел от гърцизъм и арнаутизъм", а лично тој како рушител на

---

[3] *Братя Миладинови - преписка*, издирил, коментирал и редактирал Н. Трайков, София, БАН, 1964, стр. 91-93.

[4] Е. Спространов , "По възражданьето на градъ Охридъ", *Сборникъ за народни умотворения, наука и книжнина,* кн. XIII, София , 1896, стр. 642-643.

[5] *Документи за българското възраждане от архива на Стефан и. Веркович*, съставили и подготвили за печат Дарина Велева и н.с. Трифон Вълов, под редакцията и с предговор от чл.-кор. Христо А. Христов, София, 1969, БАН, стр. 204.

бугарштината и како македонист ("едвам се ослободихме од Гърците, сега пак шопіе ли да станеме!"). По реагирањето на Шапкарев со цел да ја смири неудобната ситуација (неговиот одговор бил објавен во истиот весник на 28. XII 1870 година во кој категорично ги одбил нападите како неосновани), во негова одбрана застанал и Григор Прличев. Тој во дописката до весникот "Право" од 8. II 1871 година го зел во заштита јазикот во Шапкаревите учебници од вулгарните напади, пишувајќи: "Един Велешанин добър учител, но за жалост раб некому в брой 40 на вестник "Право" блюва жълчка против К. А. Шапкарева Охридянина, издателя на неколко книги вразумителни за простите Македонци"... А кога го прашале добрите познавачи на нивните меѓусебни односи зошто го заштитува својот огорчен противник, тој достоинствено им одговорил: "Не! Нито може некой да ме огорчи, нито защищавам Шапкарева, но езикът наш наречен од Б... дека смърдел от гърцизъм и арнаутизъм!"...

За жал односите меѓу нашите преродбеници повторно се вжештиле во текот на 1871 година резултирајќи во остра расправа низ печатот. Формалниот почеток на полемиката започнал со публикувањето на статијата на Шапкарев "Охридскытѣ дѣвическы българскы и грьцки училища" во цариградскиот весник "Право", во која авторот се нафрлил остро против грчката учителка и управителка на охридското женско училиште (чиешто име не го споменува), обинувајќи ја за неспособност и недоволно ангажирање околу воспитувањето на младите ученички: "Г-жа управит. на Охридск. дѣвич. училище, прѣтьрпѣватъ да пули ученикитѣ й да пълнатъ бройтъ на грьцкото женско учил. двойно и тройно! Прѣтьрпѣватъ оплаквания отъ свичкыйтъ градъ, за нестаранието й, и неиспълнението на длъжноститѣ й, като прѣзирва свичкытѣ забѣлѣжвания отъ странѫ на настоятелството и учителитѣ за вънкашнитѣ калайлами и проч. и на мѣсто това училището было испаднало да глѣда болникява недѣятелность, и послѣжно разорение!!!

Ние ся подбудихме, драгы съотечественици, да пишемъ публично за той прѣдметъ, водими отъ големото си душевно съчювстие къмъ народното ни просвѣщение и образование. Гледаме че направлението на свичкытѣ почти училища въ нашитѣ стьрны ѥ по материално. Причинытѣ на това сѫ извѣстно веществеennытѣ нужды и желания на родителитѣ и учящитѣ и учителитѣ. Татковцитѣ сакатъ чядата имъ да научятъ разны языци, а другытѣ вещественны наукы, Антом. Истор. Алгебр. Физик. и пр. свичко и свичко само за собственъ нихнинъ интересъ. А за нравственно образование на душѭтѫ мошне малку ся грижятъ, отъ което причина ставатъ за разпьрсвание на ученицитѣ.

Въ слѣдствие на това жалостно положение на училищата ни рѣдко, мошне рѣдко излегватъ отъ нихъ младежи и младенкы въодушевлены и снабдены съ нравственны и добродѣтелны чювства..."[6]

Предизвикан од престрогиот напис на Шапкарев, Прличев во истиот весник се огласува со своето "*Приятелско писмо*" застанувајќи во одбрана на критикуваната управителка: "Дописката подъ насловие "Охридскытѣ бълг. и грьцк. дѣвичинскы у-ща" много оскърби како доброжелателитѣ на той градъ Охридъ, сѫщо и приятелитѣ на Гжѭ уч. -кѫта; вѣрвамъ оти не малу стреснѫ и костытѣ, а силнѫ болѭ почувствувахѫ и умственытѣ и двигателнытѣ нервы и на нейзинытѣ прѣпорѫчители за добрѫ въспитателкѫ и на нейзинѫтѫ въспитателкѫ, която неуморно была ся старала да й даде добро въспитание, та сега тая Г-жѭ да глѣда на листна масѫ, изложено прѣдъ народното ни общество, немарение на въспитаницѫтѫ й, която была въсприела да прѣтърпява и глѣда разорението, ако е истина, на охридското бъл. дѣвичинско училище"...

Не тврдејќи дека изнесеното во статијата на Шапкарев било сосема неточно, Прличев за секој случај ѝ сугерирал на управителката добронамерни совети : "Г-жа управителко, вый сте сега въ това врѣмя и въ той вѣкъ, що да умѣите да ся въсползувате нравственно и веществено. Прочее грижите ся да испълнявате точно святытѣ длъжности, които сте ся наели ужь да вршите"... На тој начин, сметал тој, таа ќе ги зарадувала своите пријатели и воспитувачи, а тогаш и "строгиот дописник" (мислејќи на Шапкарева) ќе морал јавно да ја пофали. Пораката на овој негов апел гласела: првостепено значење во нејзиниот живот да имаат работата, совесносното извршување на обврските и моралниот аспект во воспитувањето на ученичките, а потем сè друго. Меѓутоа, Прличев го отфрлил категорично барањето на Шапкарев младите охриѓанки да не учат во грчкото училиште, советувајќи ги токму во спротивното зашто бил убеден дека, учејќи на грчки јазик, тие можеле да се здобијат со поширока култура и немало да го "замразат мајчиниот јазик".

Обраќајќи се исто така и кон охриѓаните, тој подвлекува: "Г-да, человѣкъ що търси разны способы за да отклони человѣка отъ доброто му учение и образование, той нема въ себе си чювство за доброто на събратътъ си. И азъ се съгласявамъ съ това. Но пытамъ, да ли человѣкъ ако учи свойтъ языкъ како за подбишега, та си ся прѣдава на чюждыйтъ языкъ съ душѭ, сьрдце и съ най-голѣмы жьртвы: врѣме губение, здравие, съсинвание и злато повике, и нищо да не събере, напрѣжнытѣ примѣры покажватъ да ли, велѭ, съ чюждый языкъ ке добие отъ человѣцитѣ поголѣмѫ честь и славѫ ?"...

Отфрлајќи го како неприфатливо тврдењето на Шапкарев дека младите охриѓанки немало ништо да научат во грчкото женско училиште од една грчка

[6] *Право*, г. VI, бр. 5, Цариградъ, 27 мартъ 1871, стр. 19.

учителка и дека само си го губеле времето, Прличев подвлекува дека никој, нејмалку таа, можела да им ги одземе исконските придобивки што ги поседувале во себе си: народноста и честољубивоста!

Препознатливата алузија на Прличев во погоре цитираниот дел од неговото писмо на негова адреса, како и редакциската интервенција на весникот "Право", го предизвикале Шапкарева да се огласи со дописката *Охридъ. Г-не редакторе на в. "Право"*. Полемизирајќи директно со редакцијата, која тврдела дека критикуваната управителка имала коректен однос спрема колегите и училишните настојници, тој поднел нови контрааргументи, нови обвиненија, пишувајќи: "Азъ Г-не ся радвѫ да й послушлива както на учит. исто и на настоят. и да но да ся лѫжѭ въ мнението ми, нъ това чюдно ми е, при свичкытѣ наставления и нейзины послушяния, Г-инъ ...настоятельтъ, ся принуди дѣвойкѫтѫ отъ нихнѫтѫ кукѭ да ѭ извадитъ отъ женск. училище, по причинѫ на не благородното обноление и искренно попечение на Г-жя учит. и ся потруди да ѭ внеситъ въ главното училище за да ся учитъ: нъ главнытъ учитель Г... подбуденъ отъ патриотизмъ, не е приимаше дори не му ся платать годишнѫ заплатѫ за неѭ гр.3000 та така да ся уче; а майка й не былваещемъ въ състояние, ся отнесе въ болничкото взаимно училище при единъ взаименъ учитель... Най-сетне Јеремиадскы плачете, дѣто Редакторитѣ даватъ мѣсто на таквы либели (?) които и вѣстниц. осквърняватъ и пр. дѣто рѣдакторитѣ даватъ мѣсто на таквы дописки, жално многу ми е, че сте быле далеку колку въстокъ отъ запада, защо не сте разбрале уще, коя ѥ цѣльта на вѣстникътъ къмъ нашийтъ народъ"[7]...

Кон овие расправи може да се приклучи и полемиката на Шапкарев со охриѓанецот Димитар Х. Узунов, таткото на познатиот македонски револуционер од илинденскиот период Христо Узунов кој загинал смело во битката кај цер 1905 година. И веднаш да појасниме: оваа расправа нема директна врска со Прличев, макар што постои роднинска поврзаност меѓу нив: тој бил женет со Анастасија, ќерката на Христо Узунов. Повод за оваа полемика било објавувањето на дописката на Д. Узунов и група кукушки учители во весникот "Право" (бр. 18 од 28. VI 1871), во која тие го критикувале Шапкарева, нарекувајќи го "шарлатан", затоа што сакал на бескрупулозен начин да си обезбеди учителско место во Охрид. Одговарајќи на нивниот напад, тој во дописката *"Кукушь 8 Авгўстъ 1871"* возвратил со противнапад, пишувајќи: "Нека кажетъ Г-инъ Дим. Хр. Узуновъ какъ сьмъ го донесьлъ азъ въ Кукушь лани, и какъ си отиде оваѭ годинѫ, и дали бѣхъ нѣщо крывдъ азъ, или другъ нѣкои? А, ако, чекрезъ хатѫръ ичинъ, на роднинѫтѫ си не исповѣдатъ истинѫтѫ, или ѭ нѣкакъ искрывитъ, коресподенцията му ланска е у мене здрава; на такъвъ случай она ке свидѣтелствувать истинѫтѫ"[8]...

---

[7] *Право*, год VI, бр. 15, Цариградъ , 7. VI 1871, стр. 59.

[8] *Право*, год. VI, бр. 25, Цариградъ, 16. VIII 1871, стр. 99.

За жал не располагаме со конкретни информации за тоа како се одвивале натамошните односи меѓу Шапкарев и Прличев. Податок што го дава Шапкарев во првата книга од 8-томниот Зборник од народни умотворби дека Прличев во 1883 година му ја интерпретирал песната "*Бела Марија*" (поместена во религиозните песни под бр. 27), како да укажува на претпоставката за нормализација на нивните заемни односи. Но, тоа е само приведно, зашто во 1895 година (по смртта на поетот) Шапкарев повторно се нафрлил против Прличева во својот труд "*Няколко критически бележки върху обнародваните до сега материали по историята за възраждането на българщината в Македониая*" пишувајќи без никаков респект, арогантно и тенденциозно за неговата предводничка улога во преродбенското движење во Охрид по смртта на браќата Миладиновци: "А такъв водител тогава се яви главният им елински учител, пок. Гр. Пърличев. За жалост обаче, той се случи да е такъв серсемин и нервозен до крайност, щото с своите серсемски слова, пълни с излишно родолюбие и самохвалство, и с още повече улични псувни против умерените граждани и не абсолутни послушатели, както и с своето надменно поведение и презрителност към всички, нанесе на Охрид такъв тежък и ужасен удар и такво неоценимо добро, каквито и най-върлият му неприятел не можеше да му нанесе"[9]...

Очигеледно е дека и овој пат нашиот фоклорист настојувал по секоја цена да го девалвира несомнениот придонес на Прличева во борбата на охриѓаните против грчкото духовно влијание. Впрочем, за тенденциозната интонираност на неговата критика своевремено биле искажани определени реагирања. Тоа го сторил мошне аргументирано Евтим Спространов – хроничарот на Охрид – кој во својот труд "*По възражданьето на градъ Охридъ*" го оспорил злонамерното тврдење на Шапкарев, пишувајќи: "Въ тая рецензия г. рецензентътъ фърля страшни обвинения по адреса на покоинйя Пърличевъ. Ние искахме още на врѣмето да отговоримъ противъ тия обвинения, но се въздържахме засега, защото знаехме, че статията ни ще бѫде публикувана. Както и да е Г-инъ Шапкаревъ съ особено негодуванье пише противъ Пърличева. Това се забѣлѣзва отъ тона на бѣлѣжкитѣ му, па и отъ тукъ-тамѣ непристойнитѣ му изрази, като "лижеше скутоветѣ", "мечешки услуги", "надмѣнъ", "самохвалъ" и пр. и пр. Г. Ш. неотрича, че покойниятъ Пърличевъ се турилъ на чело на народното движение още отъ 1862 год. (макаръ и не отъ 1861, както пише П. въ автобиографята си), но намира, че той водилъ борбата нетактично, безсмислено, глупаво и неумѣло, съ което направилъ "мечешка услуга" на града и съ което принесълъ такива злини, които никога нѣмало да се изличѫтъ. Злинитѣ сѫ, че той билъ причина, да се разцѣпи народътъ на гъркомани и българи. Още, че той билъ причина да се грабнѫтъ и училищата отъ рѫцѣтѣ на българитѣ, и да се прѣдаде манистирътъ Св. Наумъ на

[9] *Български преглед,* кн. IX-X, София, 1895, стр. 291-292.

гъркоманитѣ. Ние уважаваме г. Шапкарева и вѣрваме, че той нѣма да счете нашитѣ тукъ възражения за неучтивость отъ наша страна къмъ него. Въ онова врѣме гъркомани въ Охридъ сѫ били сѫщитѣ ония лица, които сѫ и сега. Ние ги изброихме погорѣ въ статията си. Тѣхъ не само Пърличевъ, но и самъ г. Ш. съ своята умѣлость и тактичность, ако да бѣше на чело на движението, пакъ не можеше да ги привлѣче. Какво можеше да се направи съ Стефания Владиковъ, тая "ехидна" и "хидра", както го нарича Шапкаревъ и съ Андонакия, внука на Мелетия? Ами по-нататъкъ гъркоманството нали продължихѫ тѣхнитѣ наслѣдници и роднини? Можеше ли лесно да се привлѣкѫтъ тѣ когато тъй постояно бѣхѫ съ Мелетия, обиколяхѫ около него и се намирахѫ подъ неговото влияние? Казваме не! Ако е тъй, защо Пърличевъ да бѫде причина да стане това дѣление, когато то било естесвено, както се забѣлѣзва и по други градове? "Пърличевъ ги е бичувалъ и за това тѣ отбѣгвали", ще ни възразѭтъ. Моглъ ли е, да ги не бичува, когато тѣ постоянно пакостили на народното дѣло и вървѣли противъ волята и желанията на народа? Навѣрно г. Ш. искалъ, Пърличевъ да ги гали и да ги ласкае, докато си сплете кошницата. Това не е било и не бѣше по характера и по натурата на Пърличевъ. Той всѣкога билъ и бѣше за правдата и вървѣше съ сѣкира напрѣдъ. Благодарение на тоя му характеръ, можалъ да обедини народа, да го държи подъ влиянието си да го води на всѣкждѣ"...

На крајот од статијата авторот заклучил мошне логично: "Недоволството исказано отъ г. Ш. въ рецензията спрѣмо Пърличева, показва, че трѣбва да има нѣкакви стари, незаборавени дертове между него и Пърличевъ",[10] изразувајќи желење што сето тоа се случувало во моментот кога големиот поет и заслужен проредбенски деец не бил веќе меѓу живите!

Врз основа на изнесените детали во овој труд за специфичните односи меѓу К. А. Шапкарев и Г. С. Прличев, регистрирани низ постојната литература, може да се издиференцираат три карактеристични фази:

1.Фаза на умерен или дискретен ривалитет (1856-1869) во која, сепак, постоела заемна толеранција и соработка.

2. Фаза на отворена публична конфронтација (1870-1871) кога Шапкарев настојувал да го дискредитира Прличева, а Прличев да го заштити јазикот на Шапкарев во неговите учебникарски писанија.

3. Фаза на латентен и повеќе еднонасочен антагонизам (1872-1895) во која самољубивиот Шапкарев дури и посмртно го "прогонувал" својот голем ривал.

*Томислав ТОДОРОВСКИ*

---

[10] *Сборникъ за народни умотворения, наука и книжнина,* кн. XIII, София, 1896, стр. 621-681.

# РЕТОРСКИОТ ГОВОР ВО БЕСЕДАТА ОД 1866 ГОДИНА НА ГРИГОР ПРЛИЧЕВ

Во својата разновидна книжевна активност Прличев е познат и како пламенен оратор. Со беседите тој зафати да им ги трогнува срцата и да им ги подотвора очите на своите сограѓани кои беа опиени во фанатичкиот грчки сон. Со нив тој ја започна акцијата за словенизирање на Охрид. Во недостиг на други медиумски средства словата изиграа видна просветителска улога во растрезнувањето на народот. Нивната цел ораторот Прличев самиот ја одредува: "окуражувајќи ги малодушните, поттикнувајќи ги инертните со дух... за време на мојата реч сите ја ислушаа со задоволство... човек би помислил дека многуљудниот народ беше запрен дури да дише".[1]

Видно упатен во грчката софистика, познавач на средновековната традиција, притоа обземен од домородниот бит и вродената дарба на виртуозен композитор на зборовите тој се извишува како обрасцов беседник во македонската книжевност од XIX век. Беспорно е дека ги читал грчките и римски реторики, недвојбено е дека го знаел јазикот многу истанчено и во тој сеопшт опиум од слачта на зборот Прличев, сиот понесен во преточувањето на Хомера, минуциозно ја искажа својата "Арс поетика" на речта: "штом наоѓав збор поетски, или краток, или звучен, или нов за моите уши, го припишував во

[1] В. Тилева и Ан. Коджаев, "Непубликувани писма на Григор С. Прличев (Принос към биографията му)", *Известия на народната библиотека "Кирил и Методий"*, том XIV (XX), 1976, стр. 402-403. Заради импресивниот прием на охрѓани кога Прличев ги држел беседите и поради теоретските ставови на авторот за словата овде ќе приведеме поголем дел од писмото на Прличев испратено до Н.Ан.Робев во Битола од Охрид на 3 јуни 1867 г., една година по искажувањето на разгледуваното слово: "На вториот ден (на 318-те отци) искажав подолга реч, окуражувајќи ги малодушните, поттикнувајќи ги инертните со дух, посветувајќи го народот во неговите црковни права, опишувајќи ја нагледно подлата клевета, врз основа на која патријархот Самоил ја затвори архиепископијата на И Јустинијана. Претставете си каков впечаток направи моето слово, дури и на моноеклисијата. А најљубопитното е дека по повод тие благопријатни опстановки веднаш се пројави мојата духовност. Зашто ненадејно и неприсилено од учител станав проповедник и моите патетични слова го трогнаа многу народот, и дури толку многу, што за време додека се читаше евангелието, од младиот поп Георги, сите како по даден знак се поткашлуваа (како при лошо време); за време на мојата реч меѓутоа сите ја ислушаа со задоволство и не само што запреа со кашлањата, туку човек би помислил дека многубројниот народ беше запрел дури да дише!"

словарот кај грчкиот збор што му одговараше".[2]. Едноставно, суптилен чувствувач на лексемата. Вродениот лиризам за рафиниран осет на нештата многу придонело и неговите зборови да впијат од омајната обојка.

Бројни слова состави Г. Прличев и сите се речиси пишувани пригодно, за личности и настани. Но, најсилен естетски впечаток остава најдолгата беседа изречена на живописен охридски говор.[3] Идејноста, поетиката, литераризацијата, реторската реч - сето тоа укажува дека авторот во еден жесток здив го излеал ова слово коешто претставува врвен монумент на уметноста на зборот во XIX век од овој книжевен вид. Зашто, не само што одделни стилски одлики го нагласуваат ова, туку сензибилитетот на сеопштата доживеаност нè остава импресионирани од вештиот ораторски дострел на Прличева. Одделни сцени се крајно непосредни, зашто авторот дејството го ткае многу здушено со слушачите. Тој со нив води фиктивен дијалог како што умееше да разговара со своето второ јас, духот свој; нешто самосвојно за овој писател и оваа постапка го наредува со светски имиња како Гете, Достоевски, Андриќ и др. Тој со реторскиот патос толпата ја раздвижува, ја штрекнува, ја понесува, ја критикува, ја поттикнува и многу срчовито ја убедува преку маестралниот идејно-естетски строеж на оваа *знаменита* беседа. Загуба и за Прличева и за нашата културна традиција е што авторот не го пригрна охридскиот дијалект и во сферата на т.н. нормиран јазик, односно кога преведуваше од грчки или пак во наставата. Она што постојано ѕуни како рефрен и се издвојува како лајтмотив на беседава е "Господ ти даде разум и ти рече чувај се". Токму низ лексемите *разум* и императивот *чувај се*, елабориран многу често, се движи идејната носивост на словото. Од реторски аспект најсуштествено е што текстот е чудесна и неповторлива оркестрација на зборовите така што секоја реченица се гласи милозвучно и тоа предизвикува афектирана понесеност на исказот.

Бројни реторски орнаменти ја красат разгледуванава беседа. Сè што нормативните книги укажуваат како правила за убавиот говор може да се сретнат и во беседава на Прличева, дури и над тоа: тој ги наткрилува и

---

[2] Григор С. Прличев, *Одбрани страници*. Приредил Тодор Димитровски, Скопје, 1959, стр.257-258.

[3] Прв пат беседата е објавена на измешан бугарско-македонски јазик под наслов: "Слово... во охридското елинско училиште (на тема) Чувай ся себе си", *Время*, II, 1-3, од 6 и 27 август 1866. Според: Григор С. Прличев, *Одбрани страници*... стр. 275. Препечатка кај Боро Мокров, "Прличевите беседи". Во: *Збор, печат, време*, (...) Скопје, 1988, стр. 57-65 и особено стр. 66-74. Орхидската оригинална верзија, предавајќи од грчки букви на кирилица ја даде проф. Блаже Конески, "Еден говор на Григор Прличев од 1866 година", *Македонски јазик*, Скопје, 1966, XVII, 1-2, стр. 205-216. Нашите наводи се од изданието: Григор Прличев, *Собрани текстови*, приредил Тодор Димитровски, Скопје, 1974, стр. 97-113. За реториката на Прличев се искажал: Александар Стерјовски, "Низ Прличевото творештво (II) Прличевите слова", *Развиток*, Битола, 1978, бр. 6, стр. 554-568; Александар Цукески, "Јазикот на Григор Прличев во една негова беседа од 1866 година", *Македонски јазик*, XXXII-XXXIII, 1981-1982, Посветено на академикот Блаже Конески по повод на 60-годишнината, Скопје, 1962, стр. 805-815.

учебниците и сите свои вакви творби токму со ова слово кое како велигденска промена трепери од светлосјајни зборови.

Една од најосновните одлики е кристално јасната изразност и тоа Прличев го постигнува со хармоничната мисла и синтакса.[4]

Понатаму Прличев ја користи формата реторско обраќање: "*Госиоари!*"; "*шебе, шебе ше оиишфам ѓосиоаре*"; "*Ама ши ѓосиоаре*" или од типот "*Ја елаше да ја шрашиме*" - јасно сведочат дека бесeдникот во својот замислен дијалог со охриѓани постојано ги гиба со императивната форма на обраќање, но и со апелативната. Овој иронично-пејоративен извик, и колку неговата семантичка форма да е возвишена, фонолошки ги трга од дремеж слушачите со продорните вокали: -о-о-ари. Тоа *Госиоари* во говорот виси над рајата како меч, како оптужба. Овој извик, всушност, е најнепосредно врзивно ткиво на ораторот кон и со своите сограѓани.

Одлика на овој говор е формата на реторско повторување каде што се нагласуваат исти синтагми, форми, зборови и сврзници заради повпечатлив ефект, со цел за уверливост на кажаното: "А ние шчо прајме; шчо сум јас! шчо си ти! Нишчо не си рисјанине! Излези во Европа, и ќе видиш оти не имеет нам токмо со дивите. Та шчо сум јас. Нишчо си ти! Нула си ти!". Во пргаво замислениот дијалог, со нагласена иронија која провејува низ сето слово, парафразира одредени форми со кои афективноста доживува свој максимален реторски врв: сп. "шчо сум јас", "шчо си ти", "Та шчо сум јас" и меѓу нив се вметнува негативен одговор пак во реторски тон: "Нишчо не си. Нишчо не си ти", и завршува со експлозивното "Нула си ти!"[5] Со овој афектиран завршок реторскиот жар на Прличева сосема е оживотворен. Еуфоричната понесеност на пламениот дух исфрлила грмотевици од зборови, својствени на нервчикот Григор и конечно ова го дозволува оказионалниот говор начичкан со елипси и афективната реч. Или пак со повторување на реторскиот рефрен "не можиме да речиме", три пати во еден пасус, се постигнува силна ораторска внушеност. Во делот пак за турската етика вибрира прашалната форма: "Каде се наожџат у нас" и со тоа се постигнува реторски ритам и ударна маркираност и ова беседникот го издвојува како вдахновен орнамент. Потоа, драмската сцена кога првенците на градот се кај владиката а селанецот мора за венчило да остави сума пари, Прличев мајсторски преку повторувањето на еден ист глагол ја интензивира немата сцена, навевајќи маѓепсаност зашто само она *иулиш* доминира и тоа најсликовито говори за маката на селанецот: "И креват очите и пулит, пулит владика столисан, пулит вас пулит нас столисани, пулит жените наши" итн. Во редот на реторското повторување ги наведуваме уште и

---

[4] Всушност сиот текст е врна композиција на мислата и идејата, зборот и синтаксата. За оваа природна едноставност се задржуваме на друго место.

[5] Покрај реторското повторување овде се издојува и реторското прашање (заедно) со што се зголемува беседничката ефективност, а за ова сведочат конечно и извиците од самиот автор.

примерите со сврзник: "и фчас поеља господ, и зблиснаа солѕи, и прахот се стопи, и излезе со солѕите и Адам се рахатлајса, и даде сполај на Господа".[6] Овде сврзникот *и* има нагласка на ритмичност, како да се реди жетварска песна, како да се сугерира безмерност, а вакви примери со други сврзници има уште многу кај Прличева. Ова е библиска стилска постапка и авторот преку традицијата ја внесува, самиот длабоко чувствувајќи ја нејзината естетска функција. А можело да се оди само со запирка. Овој реторски пример игралито се ниже пред нас како ѕунлив венец и создава специфично вокално созвучје (има примери со сврзниците: *али, ем, ама, ни* итн). Асоцијацијата за речитативот е очевидна, како запевот во народните песни; пр. руските частушки или пак како што проф. Б. Конески го толкува почетокот на епитафот од Пејчиновиќ.

Реторското прашање како и реторското обраќање има за цел да го обземе, да го држи вниманието на слушачот, да го вовлече во темата: "Сега на оваа штета, кој му је иљачот"; "Кој је тој иљач. Ево кој је", "Зашчо, Зашчо мене" или пак честото "чуму".

Глосирањето, еден вид синонимска продукција е многу карактеристична за беседата на Прличева. Таа има за цел да му дообјасни на слушачот, да му го дорасветли поимот, претставата, зашто тој е многу грамотен а во време на ненормираниот јазик кога била изразена фрекфентноста на црксл. и турската лексика, тоа речиси се налагало како потреба. Од друга страна, ова своевидно глосирање на текстот му дава колоритност, го забавува и напросто нараторот се изживува, придавајќи со тоа и наслада од чуеното: "херколку шоп да је, херколку диф да је"; "еден беузурлок, еден нерахатлок"; "умчината господоа је глобока бездно"; "на ова тргање, на овие таксирати"; "ќе ни ашикерлејсат кусурите, ќе ни откриет голотиата". Примериве недвојбено го илустрираат ова. Без да се задржуваме на одредени толкувања, чија семантичка носивост е иста, подвлекуваме дека Прличев глосира на следниов начин: словенско-турски, црксл.-словенски и обратно, но има случаи каде со словенски збор се објаснува пак со ист, односно македонски, охридски.

Како на роден лиричар и метафората е присушта естетска одлика на овој прозен текст на Прличева. Таа во неговата поезија се издвојува со нагласена возвишеност и изненадност, овде пак оваа стилска одлика колку и да се наложува таа сепак останува на рамништето на лексикализацијата, иако наместа проблеснува искрата на убавото: "земјата сфета нека *горит*"; "сиот благософ господоф дома ти се *растоари*"; "Кога тоа *куцат*, а тебе ти се чини оти *летат*"; "дидахиа је огледало" итн. (Подвлекол В.Т.) И овде, очигледно е дека метофоричните изрази имаат ироничен навев, тоа е воопшто белег на авторовиот дух. Речит пример се редовите "Тебе ти рекол добро утро та ти сетне шчо велиш; аах мене ме љубит владика, та кога мене ми је харен, земјата

---

[6] Покрај наведената фигура овде формите "и зблиснаа солѕи и прахот се стопи" итн. имаат и поетолошка конотација што на исказов му дава милозвучност.

сфета нека горит" кои текстот го динамизираат, и освен што се морализира и поучува, се чувствува вдахновениот пламен на охридскиот лавроносец.

Реторот умее да го раскрши течењето на словото и со компаративни форми. Фантазијата на авторот да доведува во асоцијативна врска две нешта е лиризирана, напати несекојдневна, поетска, но има и обични неефектни споредби. Од првите: "како сенката шчо не се делит от чоека", "Умираме како сеној"; Од вторите: "Се крепеет (...) сфите како браќа"; "тоа је шаша а тебе ти се пулит сокол" (со ироничен тон); Овој ном је како море, друзите сфите како реки" или: "малчиш како нем"; "трупот чоечки је како речина" и др.

Извуците на беседата ѝ придаваат посебна емоционалност зашто со својата кратка форма која завршува позитивно или негативно го одредува емотивниот миг на текстот, еруптивно го активира вниманието на слушачот. Тие немаат семантичка вредност ами исклучиво емотивно-експресивна. За естетската функција на извиците пишува самиот Григор Прличев во својата "Кратка словенска граматика": "Междометията показват страст О! Ох! ах! Уф! и пр."[7] Значи патосот се определува како основна естетска категорија на извикот и тој и кај Прличева има афективно дејство. Негативните извици завршуваат на согласка и сугерираат темна (тажна) конотација: "Ех кој ти е кабаетлија"; "аах мене ме љубит": "*Ах* јас сиром*ах*"; (Се добила рима); "Ех колај било". Додека, пак, со позитивен белег се извиците што завршуваат на согласка и тие налагаат повесела настројба: "хе рисјанине шчо се дуеш ти" (шеговита пејоративност); "Охо хојме на митрополиа"; "Хе госпоаре" итн. Нешто подруга нијансираност носат извиците од турско потекло "Аман чаре, за мене чаре" или "Машала".

Упатен во повеќе европски јазици и литератури, напоен на изворите на древната елинска култура, мислителот Г. Прличев пословицата ја сакал, ја користел и конечно самиот продуцирал мудри мисли. Тие се широко застапени во оваа негова беседа и како зраци дорасветлуваат одредена сцена, намера или миг. Пословиците, освен што со својата филозофска порака, на текстот му даваат реторска тежина зашто лаконскиот израз веднаш се прима многу маркантно, од друга страна тие внесуваат експресивност во текот зашто имаат своевиден строеж кој се наложува: хармонично се дводелни, ритмизирани, со лексика што отскокнува, или кратки изразени во еден светол миг. Затоа тие се накит на беседата кој светка ѝ дава свечен тон.

Прличевите пословици се од разновидно потекло и затоа уште повеќе ја потсилуваат експресивноста на исказот со кој како да се обрабува срмено синтетската мисла. Најнапред ги издвојуваме религиозните што се одраз на христијанската традиција и на самото слово кое е просветителско и со религиозен идеен строеж: "Верата без работи добри, ја мртфа"; "Умшчината господоа је глобока без дно". Претежно ова се преработки од Прличева.

[7] Григор Прличев, *Кратка словенска граматика*, Приредиле, Наум Целаковски Битола, 1992 (фототипно).

Вториот слој пословици е од фолклорно потекло и овие најчесто се преформулирани од беседникот : "Сфекое лошо за харно, а харното за лошо"; "Мравата во лете лупат а во зиме се веселит (со зајрето шчо си го собрала со пот)"; Потоа се издвојуваат мисли со филозофско-патриотска содржина кои се одраз на животниот опит и тие исто поминале низ творечката мисла на авторот: "Ние малчиме затоа тргаме"; "Мајка имаме една, а таткојна је хилјади мајки" итн. И конечно најбројни се личните пословици што Прличев ги зема од животот и од учителската пракса: "учението без тербиет е сосем попустина"; "Сфекоа пчела колку работат, толку чест имат"; "Детето је книга бела, шчо ќе напишиш тоа ќе останит во неа" и др.

Во овој контекст ги вклучуваме фразите кои се украс за секој јазик. Преку нив се искажува синтаксичката инвенција на народниот творец, тие се одраз на битот и духот негов. Прличев проблеснува со ваков вид скаменети групи зборови. Нивната убавина се таи во енигматско-метафоричниот строеж кој од секидневната лексика ги вкалапил, стегнал во необичен наниз, што афористично ја проширува мислата: "во раката наша је"; "торбата ќе им ја обесиш на рамо"; "земајне-даајне"; "ако паднеш на аман" итн.[8]

Оваа беседа ја личат уште многу реторски орнаменти но ќе се задржиме уште на некои што ја раскриваат. Тавтолошките форми се самоделни и нефункционални во секојдневниот говор, но во уметничкиот текст тие имаат дополнителна естетска конотација, дообјаснуваат, ефектот го поткреваат, нешто слично како и кај глосите. Сп.: "со страх и потрес"; "со радос и веселие"; "гола и пуста"; "дете малоо"; "тежок тоар"; "име живо и неумрено" (од стсл. потекло) и др. Тавтолошките образувања уште повеќе ја потсилуваат емотивната порака со деминутивните суфикси и ја украсуваат сликата повеќестрано: "малоо рипче", "малоо рулче" и др.

Симплификацијата како стилска фигура што ја дообјаснува сликата со повеќе поими со цел за реторичност на текстот е присутна и овде. П. "стана, мрдна, прошета"; "(се узна) позраф, порадосен порахатен"; "намуртен, неработен, нерахатен" или "ако си болен и таксиратлиа и сиромах". Овде симплификацијата е со три објаснувања и поимите семантички речиси се поистоветуваат.

Многу ретката и необична фигура - оксиморонот која доближува два крајно спротивставени поими (чесен крадец). Прличева го збогатува својот текст со повеќе примери во форма на апофтегма, пр. е изразот: "правиот човек го имаме за будала, а лицемерот за чесен".

Инверзијата го прави реченичниот текст невоедначен, излегува од нормата и писателот овој вид синтаксичка игра ја елаборира: "Верата без работи добри је мртфа" и др. Исто така и персонификацијата се среќава како украса

---

[8] Трајко Стаматоски, "Прашања на фразеологијата на нашиот јазик", *Литературен збор*, Скопје, XVI, 1969, бр. 3, стр. 1-7.

на овој тек, давајќи му реторска пластичност на текстот со тоа што нештата се оживотворуваат: "тој јак не само господа туку и мртфите ке и разбудит" или "живо писмо" и сл.

Контрастот е суштествена категорија за теоријата на реториката зашто со него се постигнува ефект на светло-темно сликање кое се врежува во свеста. Пр. "Од една страна не честит от друга не пизмит". Очигледна е опозицијата на глаголот. Или афективниот израз со пејоративно-тажна нагласка: "А ние на јакот негоф се смејме" и "Ние ушче на животта сме мртфи".

И покрај недоброј други примери како што се елипсата, ритмизирани или лиризирани реченици, прилогов би го завршиле со предочување на реторскиот патос кој Прличева го истакнува како сјаен креатор на зборот: "Господ не рече да го биеш ветрот со зборој празни". Очигледна е изворната јасност на реченицата, мудрата и необична иронија со фразеолошки намек и сето тоа метафорично, сликовито се постава во императив пред слушачите и секако дека ефектот ќе биде возвишен. Неутралните изрази залудно или попусто со кои накратко би го израмниле посочениов пример, имагинативната и креативната дескрипција на поетот дава убава отстапка и затоа Прличев е читлив и сугестивен наратор.

Уште два примери за неговата ораторска артистичност: "На младос прејадени и столисани, на старос гладни и голи, пчелите си имеет царшчина чудна и царица умна, и номој наредени како инсан, и тоа троа поарно од инсанот". Општиот сензибилитет на сликата е растреперен од естетска страна макар што Прличев елаборира старо вино во нов сад, односно познат мотив но виртуозно доловен со јасноста и особено со ритмизираната реченица. Сиот склоп и лексички и синтаксички е устроен така што буди сликовит фонолошки бран во душата зашто медоточно е составен. Чиниш таква хармонија од зборови како што е стројно сакето од пчелите.

И конечно примеров: "Зере лаозот, лаозот афоресфит, не владика (...) Лаозот је пострашен од морето, пострашен од огнот" е изнаситен со реторски патос, повторувањето на *лаозот* и фонолошки и естетски предизвикува громогласна патетичност. Токму со грцизмот кој има мошне отворени согласки се озвучува исказот кој застрашува со споредбата *пострашен* во компарација со натчовечките можности: морето и огнот! Споредбата е хомеровска.

Во завршните редови од разгледувањето на ова слово ја одбележуваме наметливата асоцијација со охридскиот грчко-македонски речник, кој потекнува од истото време кога и беседата на Прличев. Речникот го коментирал проф. Б. Конески.[9] Лексиката и другите јазични белези во него се доближуваат до оваа беседа така што ова укажува за еден ист вокабулар, регистриран во дијахронијата на едно поднебје, што е сосема природно, и со тоа истовремено

---

[9] Блаже Конески, "Еден охридски текст од XIX век." Во: *Македонскиот XIX век. Јазични и книжевно-историски прилози,* Скопје, 1986, стр. 95-100.

двата текста взаемно се надополнуваат. Иако идејната подлошка на речениците од речникот е од грчката митологија и фолклор, сепак наместа се осеќа просветителскиот навев кој е видлив и кај авторот. Примериве од речникот упатуваат на вакви претположби: "От облакот идит калабалокот от снегот и от градот. Гармејнето идит от сфетлива секајца, и от ветројте морето се тресит. (...) Господ на сфекое подели по еден пусат: (...) на чоекот збор и умшчина". Рационалната пословичност е белег и на Прличевата говорничка реч.[10]

*Ванчо ТУШЕВСКИ*

---

[10] При изработката на овој текст од теоретски аспект се користени следниве изданија: Рикард Симеон, *Enciklopedijski rječnik lingvističkih naziva* (...) I-II, Zagreb, 1969; Aristotel, *Retorika.* Retoriku sa starohelenskog preveo, studiju i komentare sačinio Marko Višić, Zagreb, 1989; Војислав Јелић, *Стерија и Квинтилијан*, Нови Сад, 1988.

# РЕЦИПРОЧНОТО ВЛИЈАНИЕ НА МАКЕДОНСКИОТ И АЛБАНСКИОТ ЈАЗИК ВО РЕЧНИЦИТЕ НА ПУЛЕВСКИ

Една од најзначајните личности во културно-револуционерната историја на Македонија во XIX век е несомнено галичкиот ѕидар и македонски комита, револуционер, војвода, поет, учебникар, лексикограф, граматичар, фоклорист и историчар Ѓеорѓија М. Пулевски.[1]

Како што се знае, во седумдесеттите години на XIX век Ѓорѓи Пулевски ги публикувал своите два познати речника: *Речник ош чешири језика* (Српско-албански. II. Арбански-Аранутски. III. Турски. IV. Грчки). Скројена и написана от Ѓорѓа М. Пулевски, архитекта у Галичник, окружје Дибранско, 1872 год. I-ва част, Београд, 1873. – *Речник од ѿри језика* (С.Македонски, Арбански и Турски). Књига II. Написао Ѓорѓе М. Пулевски, 1875 год., Мијак гаљички, У Београд, (у државној штампарији), 1875 год.

Многувековното заедничко живеење, постојаните јазични контакти, истите историски, економски, политички, општествени и културни фактори на развојот на Македонците и Албанците во Македонија, придонесувале за конвергентен јазичен развој (за многу јазични сличности како и јазичната интерференција). Еден голем дел на лексичкиот фонд на македонскиот и на албанскиот јазик денес го сметаме за заеднички. Германскиот лингвист Хуго Шухарт (Hugo Schuchardt) констатирал дека ниеден јазик не е потполно чист, туку дека во секој јазик има некои елементи од друг јазик.[2]

Потребата за меѓусебно разбирање и комуницирање меѓу луѓето е толку стара, колку и самиот човек, особено во повеќејазичните средини. Главно, се мисли дека луѓето ги научиле јазиците на соседите на површинско рамниште: толку колку што чувствувале потреба за практично и елементарно комуницирање. Тие зборувале на аналитички начин, затоа што аналитизмот е несовршен плурилингвизам. Д-р Ирена Грицкат, во овој контекст пишува дека не треба да се заборави дека луѓето, кои ги приближувале своите системи на говорот, биле, во прв ред, старите говедари и земјоделците, потоа

---

[1] Д-р Блаже Ристовски, *Ѓорѓија М. Пулевски и неговиѿе книшки "Самовила македонска" и "Македонска ѿеснарка"*, Скопје, 1973 год., стр. 9.

[2] Hugo Schuchardt, *Slawo-Deutsches und Slawo-Italianisches*, Graz, 1884.

средновековните трговци, подвижните занаетчии итн., кои не биле загрижени за јазичните норми, како што се загрижува просветениот човек.[3]

Индивидиумот што е во контакт со повеќе јазици, во повеќето случаи, не е во состојба целосно да ги совладува тие јазици.[4] Во неговиот говор можат да се пројавуваат елементи од мајчиниот јазик во вториот јазик, или пак може да има и случаи кога елементи од вториот јазик се забележуваат во мајчиниот јазик на билингвалниот, односно плурилингвален говорник. Ова во прв ред зависи од степенот на двојазичноста на индивидиумот. Најважна и прва задача кај индивидуалната двојазичност е одредувањето на степенот на познавањето на тие два јазика. Во врска со ова, докажано е дека Пулевски добро го владеел македонскиот јазик, додека имаме сознанија дека албанскиот јазик го владеел на пониско ниво. Македонскиот на Пулевски му бил мајчин јазик, а албанкиот го научил уште во детството во непосреден контакт со своите врсници Албанци.

Во јазикот на речниците на Пулевски, покрај другите, среќаваме и македонско-албанско меѓусебно јазично влијание. Во ова реципрочно јазично влијание констатиравме дека македонскиот јазик повеќе влијаел врз албанскиот јазик, додека овој другиот многу помалку врз првиот.

Во албанскиот јазик во речениците на Пулевски среќаваме сестрано влијание на македонскиот јазик, а најкарактеристични се влијанијата на неколку рамништа, и тоа графичко и фонолошко влијание, морфолошко влијание, синтаксичко, а и лексичко влијание.

## 1. Графичко и фонолошко влијание

Како што е познато, двата речника на Пулевски се напишани со кирилска азбука (иако се разликуваат меѓусебе и во графијата). Најобична форма на графичко влијание се среќава во правописната сфера.[5] Постоењето на многу слични зборови во македонскиот и во албанскиот јазик го поттикнува повеќејазичниот говорител да го пренесе правописот на еден јазик врз другиот.

Како што е познато, графемите претставуваат нецелосно па дури понекогаш и неадекватно одбележување на фонемите (и гласовите). Ова доаѓа до израз особено кога еден јазик се пишува со друго писмо. Така, со неколку тешкотии за пишувањето на албанскиот јазик се среќавал и Пулевски. Во прв ред, затоа што кирилската азбука употребена од Пулевски ги нема сите графеми за регистрирање на карактеристични фонеми на албанскиот јазик, како што се dh, rr, ë, y и др. Па според тоа, Пулевски за неколку фонеми од албанскиот јазик употребил некои од графемите, кои според авторот, најсоодветно ја означуваат

---

[3] Земено од трудот на акад. Idriz Ajeti, "Marrëdhëniet e shqipes me gjuhët ballkanike", *Gjuha shqipe*, 2, Prshtinë, 1984, стр.7.

[4] M. Vas Overbeke, "Entropie et valence de la parole bilingue", *Aspect sociologique du plurilinguiame*, Didier, Paris, 1971, str. 43.

[5] Uiliam Meki, "Dygjuhësia individuale", *Ndikimet ndërgjuhësore,* Prishtinë, 1990 god., str. 180.

таа фонема. Така на пример, интерденталната фонема *dh* ја регистрирал со графемот *д*: еде (edhe), и мад (i madh) I 12, ден (dhen) I 35, деу (dheu) I 62, верд (verdh) и ако со *д* го бележи апикалното d (д) во албанскиот јазик, како на пример дита (dita) I 13, дега (dega) I 45, перенди (perëndi) I 12, дасма (dasme) II 148 итн.

Вокалот *ё* го регистрирал со неколку графеми, и тоа со *е*: катеръ I 26, ка веше, аште I 15, несер I 85; со малиот ер *ь* : кьмбъ, кьмбатъ I 22, катьр I 26, 27, 28, 29, вогьлъ I 36, дьмвъ I 22; со големиот ер *ъ*: кънуцатъ I 30, ъштъ I 15, I 65; со една цртичка - : вог-л II 149, к-ндон II 135, данд-р II 233 итн. Исто така, интерденталното *th* е регистрирано со грчката графема *θ*: θа II 3, 6, 8, 146; џиθ II 3, 13, 14; дриθ II 22, 30; со *т*: тире II 50, тошин II 146; тес, тесат I 94 итн. како и со графемата *с*: сатъ I 38, дрисъ I 49, сартъ I 39, секьнъ I 49 и др.

Под влијание на македонскиот јазик во неколку зборови вокалот *ё* во албанскит јазик во паралелата на речниците на Пулевски е испуштен пред сонантите *р, љ, л* и *н* бидејќи во македонскиот јазик сонантите можат да формираат слогови, додека во албанскиот јазик слог можат да образуваат само вокалите. Еве неколку примери на испаѓање на вокалот ё пред сонантите: прсе (përse) II 3, 95; бакр (bakër) I 19, II 27; егр (egër) I 46; прми (përmi, "përmbi") II 75; тамбл (tambël) I 26; фемн (femën, "femër") итн.

Акад. Блаже Конески констатира дека на крајот на слогот (и зборот) во македонските говори се врши неутрализација меѓу *ј* и вокалот *и*. Во таква позиција, Пулевски, за разлика од усвоеното пишување редовно бележи *и*...[6] Со *ј* на крајот зборот се пишува и во албанскиот и не се прави неутрализација меѓу *ј* и *и* ниту во албанските говори. Меѓутоа, Пулевски под влијание на македонските говори, ја прави таа неутрализација, како на пример фаи (faj) I 62, дуи (duj "duaj") I 89, андеи (andej) I 97, пастаи (pastaj) II 26 и др.

На крајот на зборот кај Пулевски го бележиме и феноменот на неутрализација на консонантите по звучност, т.е. звучните консонати се обезвучуваат. Овој фонетски феномен е присутен во тоскискиот дијалект, но за гегискиот, каде што припаѓа и говорот на дебарско – основата на албанскиот јазик на Пулевски – не е карактеристичен. Пулевски пишува сент (<send) II 8, флат (<fllad) II 23, зок (<zog) I 44, шток (<shtog) I 46, ларк (<larg) II 17, елп (<elb) I 49, челп (<çelb) II 130, прас (<praz) I 50 и др.

Галичкиот говор не го познава консонантот *џ*, додека албанскиот говор на тие краишта го има тој консонант; така што, и во албанското пишување, Пулевски ја меша *џ* со *ж*. Спореди мулежиу (<mullexhiu) I 55, жамадан (<xhamadan) I 29, черeжи (<çerrexhi) I 56 итн.

## 2. Морфолошко влијание

И во формите на зборовите кај албанскиот јазик во речниците на Пулевски можат да се најдат елементи од македонскиот јазик, кои се многубројни. Ние ќе спомнеме неколку повидливи влијанија.

[6] Блаже Конески, *Македонскиот XIX век, Јазични и книжевно-историски прилози*, Скопје, 1986, стр. 214.

Членуваната форма кај именките во албанскиот јазик на Пулевски се среќава и покрај вообичаениот за албанскиот јазик (нечленуваната форма добива член *и* или *у* за машки род и *а* (ја) за женски род) и во една друга форма, која ја сметаме за влијание на македонскиот јазик. Имено, во двата јазика членот е постпозитивен[7] и имаат иста функција да го определуваат предметот како познат. Меѓутоа, во македонскиот јазик се употребуваат три вида членски наставки кои сè разликуваат според функцијата. Таа што ги дели е нивната служба да го определуваат предметот и просторно, по неговото место,[8] додека во албанскиот јазик членот ја нема таа можност да го определи и местото на предметот. Па затоа Пулевски употребил во оваа функција во неговиот албански говор и показни заменки, бидејќи во самото нивно значење се содржи посочувањето на предметот (членот се развил од нив).[9] На пример, спореди ги формите дадени во македонскиот и во алабанскиот јазик: љеб, љебов, лебови – бук, *кји* бук, бука II 137; ложица, ложицава, ложици – луг, *кји* луг, луга II 137; или црново = *кји* зезе, црнава = *кија* те зезе, црниве = *каӣа* те зезат; црното = *ајо* те зезе, црната = *аја* те зезе, црнијон = *ајо* те зезе, црнине = *аӣа* те зезат II 154. Понекогаш во иста функција, просторно определување на предметот, Пулевски го употребил и предлогот *ӣе* (кај): мак. пена, пенава, пениве, пенана, пената, пената, пените – алб. шкумб, кји шкумб, ката шкумба, *ӣе* шкумб, ајо шкумб, ата шкумба II 143 или пак пример, мак. теле, телево, телињава, телено, телето, телињата – алб. вич, ката вича, ајо вичи, *ӣе* вичи, *ӣе* вичат II 151 итн.

Во македонскиот јазик деклинацијата е изгубена,[10] додека во албанскиот јазик таа постои,[11] па мислиме дека е тоа главната причина што Пулевски несоодветно ги употребува именките по деклинации во албанскиот јазик. Имено, наоѓаме повеќе примери каде што именката е погрешно употребена. Спoредија на пример реченицата Нде *либерӣи* парас II 3 во која именката libëri би требало да биде во акузатив (librin): Në librin e parë. Или пак примерот со иманката *зоӣ* употребена вака во Тријазичникот без падежни наставки во функција на (*зоӣи*) номинатив и за неколку други падежи во стр. 5, 6, 7, 8, 9 итн.

Во албанскиот јазик има придавки кои одат без препозитивен член и придавки со препозитивен член, додека во македонскиот јазик придавките се без препозитивен член.[12] Па затоа, сметаме дека во паралелата на албанскиот јазик во речниците на Пулевски повеќето од придавките (што е нормално да бидат со препозитивен член) се употребуваат најчесто без него, или пак ако се употребува придавката во членувана форма, членот не е адекватен (најчесто

---

[7] Besim Bokshi, *Prapavendosja e nyjës në gjuhët ballkanike,* Prishtinë, 1984.

[8] Блаже Конески, *Граматика на македонскиот литературен јазик* (дел I и II), Скопје, 1976 год., стр 229.

[9] Блаже Конески, *цит. дело*, стр. 342.

[10] Блаже Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје, 1986 год., стр. 131-136.

[11] A. Dhrimo, E. Angoni, E. Hysa, E. Lafe, E.Likaj, F. Agalliu, Sh. Demiraj, *Gramatika e gjuhës së sotme letrare shqipe, (Morfologja)*, Prishtinë, 1985, str. 66-76.

[12] Блаже Конески, *цит. дело*, стр. 299-307.

со грешки во род и број). На пример: пешка детис (peshqit e detit) II 9, вера шкурт (vera e shkurtër) II 23, њераз егри (njerëzit e egër) II 36, вапа маде (vapa e madhe) II 54, јан шум мад (janë shumë të mëdhen) II 70 итн. Треба да се нагласи дека неупотребата на членот кај членуваните придавки како во случајот вапа маде (vapa madhe), вера шкурт (vera shkurt) каде што именката завршува со самогласка (сонант) е својство на многуте албански говори, па и на дебарскиот говор. Меѓутоа, кога се употребува членуваната придавка, обично во албанските говори не се прави грешка во број и род. Спротивно од ова, кај Пулевски среќаваме неприлагодување на препозитивниот чен со родот и бројот на именката што ја квалификува. На пример и ларме, и ларме, и ларме јан (спореди со македонската паралела: шарен, шарена, шарени) II 155 кои би требало да се во форма i larëm, e larme, të larëm: вог-л II 138 за двата рода (би требало да биде i vogël (машки род), e vogël (женски род), зез (i zi) – зезе (e zezë) II 154 и др.

Одредено влијание од македонскиот јазик врз албанскиот јазик во речниците на Пулевски може да се забележи и во сферата на зборообразувањето. Авторот во двата повеќејазични речници за своите преведувачки потреби образувал многу нови зборови кои не биле познати во лексиката ниту во албанскиот дебарски говор, ниту пак во некој друг говор. Образувањето на нови зборови кај Пулевски е една од главните карактеристики. За него поправедно било да се образуваат нови зборови во албанскиот јазик според моделот на соодвтниот збор од македонски јазик, отколку лексичкото позајмување. На овој начин, Пулевски образувал многубројни калки, како на пример мак. носорог – алб. брињиундас (rinoqer) II 60, мак. обљекло – алб. дешмет (rrobe) II 54, мак. спојување – алб. пектун (lëgurë) II 29, мак. наука – алб. мсујесори (shkencë) II 122, мак. уговорач – алб. паитоишор (kontratues) II 101, мак. плодовит – алб.лентор (pjellore) II 22, мак. растенија – алб. ритетун (bimë) II 24, 59; мак. месопродавница – алб. мишишитме (mishtore) I 19, мак. насељени – алб. вшатумун (të banuara) II 21, мак. продавач – алб. шеситар (shitës) II 104, мак земјоделец – алб. љароитор (bjuk) II 102, I 56 итн.

### 3. Синтаксичко влијание на македонскиот јазик врз албанскиот јазик во речниците на Пулевски

Синатаксичкото влијание во повеќејазичните речници на Пулевски е карактеристично и можеме да кажеме дека албанскиот јазик најголемо влијание од македонскиот јазик (особено во Тријазичникот) има во сферата на синтаксата. Како што е познато, овој речник е во форма на прашања и одговори во три јазични паралели: македонски – албански и турски.

Преводот од првиот во другиот јазик е буквален (ad literam), па така имаме албански зборови поврзани со синтаксата на македонскиот јазик. Дури е запазено и местото на знаците за интерпункција.

Влијанието на македонскиот јазик во синтаксата на албанскиот јазик во Вториот речник на Пулевски се гледа на повеќе места. Да го спомнеме, на

пример влијанието на местото на атрибутот. Имено, според синтаксата на албанскиот јазик атрибутот обично стои зад некоја именка во реченицата (njeri i mirë), додека во македонскиот јазик тоа е обратно, апозицијата редовно стои зад именката што ја објаснува.[13] Пулевски овој последен ред го чува и во албанскиот јазик, како на пример вогл жалура, сп. на македонски ситни животиње II 18, а според природата на албанскиот јазик би требало да биде "gjallëresa të vogla,... të imta"; алб. ќетер шум – сп. на македонски многу други (shumë të tjera) II 25, 32, 35, 56; алб. ма маде пешка – мак. поголеми риби (peshq më të mëdhenj) II 35, алб. форт штепија – мак. јаки куќи II 54, 55 (shtëpi të forta), алб. сати тролис – мак. сувота земја (tokë e thatë) II 20 итн.

Честопати речениците напишани на албански јазик кај Пулевски се неразбирливи или пак од семантички аспект се тешко прифатливи, така што на определени места ќе мора да се чита соодветната паралелна реченица на македонски јазик за да се разбере Пулевски и на албански. На пример, реченицата "Те сати, ђикунде, еде џиθи апођит се си аште се нук" е неразбирлива ако не се чита реченицата на македонски: "Сувотата, секаде, и, сета аљ је еднаква иљј неје"II 20. Исто така, прашањето па и одговорот на стр. 22 во Тријазичникот не се разбирливи на албански: прашање "Прсе бојет, нде, венден еде по нук, аште пемна сеси ђикунде". Одговор: "Нка ашто бојет ња нка троли прсе нук, аште, ђикунде се си апоќетер нка брези ерас" итн.

Речиси целиот текст на албански јазик во *Речникот* од три јазика е со целосна синтакса на македонскиот јазик. Спореди, на пример еден подолг текст на албански и на македонски: "Пре ајо духет та умблидин нка њеразисе, шкипиништ, нка, џите, фисат нка 4-5 њерји мсоум ципљи поењофин гјуха тенонас пастр. – Мак. Затова, треба, дасе зберед, од сви, напред, речени, народности, по 4-5 људи учени, који, го познавајед, јазикод, маикин чисто" II 124 или "Апо си бојет дит еде натн, кур, аште, ашту си чуш еθа, дифтому". – Мак. Но, како, бидувад, ден и ноќ, когаје, така, како, что вељиш, кажими" II 71 и др.

На некои места многу често се среќава и семантичко несогласување на она што е напишано на македонски јазик со тоа на албански. На пример, на мак. најпосле – алб. мапошт венд, за (më në fund, në fund) I 88, мак. благодарим – алб. те чофша, те пача, наместо (falemnderit) I 77 итн.

### 4. Лексичкото влијание

Во албанскиот јазик на Пулевски се забележуваат неколку македонски лексички заемки, како на пример, руда II 25, 28; опет II 18, алат II 26, корав II 26, кожок, кожуф I 30; бивлиц I 41, жаб I 51; крал, оградар I 56, търкал I 57, чаша I 87, комши 103 итн.

---

[13] Круме Кепески, *Граматика на македонскиот литературен јазик*, Скопје, 1983 год., стр. 149 (за училишта за средно образование).

Општо земено, констатиравме дека македонските лексички заемки во албанскиот јазик на Пулевски се вообичаени кај албанските говори во Македонија како и тоа дека овие полиглотни речници не се преисполнети со такви заемки. Имено, во полиглотните речници на Пулевски кај албанскиот јазик, македонскиот јазик има повеќе влијание врз синтаксичката, па и врз морфолошката структура, отколку во лексиката, што би било нормално да се очекува последново. Ова се оправдува со фактот дека Пулевски повеќето ги прведувал буквално и лексемите или пак образувал некои нови зборови според своите критериуми, отколку што го пренесол зборот од македонска во албанска паралела.

## 5. Влијанието на албанскиот јазик во македонскиот јазик на Пулевски

Јазичкото влијание на два или повеќе јазици кои се во контакт или на јазиците што се употребуваат во иста средина, вообичаено не се одвива само во една насока. Имено, особено кај двојазичната или повеќејазичната индивидуа едниот јазик (А) може да влијае повеќе врз другиот (Б), меѓутоа не е можно другиот (Б) да не влијае нималку врз привиот (А).

Во степенот на реципрочното влијание влијаат, како што се знае, многу социолингвистички и екстралингвистички фактори. Во полиглотните речници на Пулевски среќаваме меѓусебно влијание и испреплетување на македонскиот, турскиот, албанскиот, грчкиот и другите јазици.

Албанскиот јазик, според наши видувања, малку влијаел врз јазичната паралела на македонски јазик во речниците на Пулевски. Во овој труд ќе спомнеме некои поважни од таквите влијанија.

Во првиот речник, како во македонската паралела,[14] така и во албанската паралела, Пулевски го обележува тврдото *л* (на албански ll) со дуплирање на буквата (лл): молла, комбулла (molla, kumbulla) I 46, сонгилл (thëngjill) I 38, штилл (shtill "shtyllë") I 38, турбулл (turbull) I 17, филл (fill "fyell") I 57 итн. Еве некои примери и од македонската паралела: ллошо I 16, пллатно I 31, сллабо I 36, легалло I 32, крилло I 34, силла I 38, котелл I 33, столл I 34, пепелл I 38 итн. На Пулевски му бил познат, како што вели академик Блаже Конески,[15] овој начин на бележење на тврдото и мекото *л* во албанската традиција, па можеме да ја сметаме за влијание на графијата на албанскиот јазик врз графијата на авторот. Во оваа прилика ќе спомнеме дека тврдото *л* (ll) го регистрирале со *лл* во албанската литература воскопојарите на "Неа Академиа" Теодор Кавалиоти и Мјештер Данили во нивните дела "Протопириа", 1770 напишана на грчки, аромански и албански јазик и Четиријазичниот речник "Еисагогика

---

[14] Блаже Конески, "За јазикот на Пулевски (графиски, фонетски и фонолошки особености)", во: *Македонскиот XIX век (Јазични и книжевно-историски пролози)*, Скопје, 1986 година, стр. 213.

[15] Блаже Конески, *цит. дело,* стр. 213.

дидаскалиа", 1802: грчки, ароманскн, македонски и албански јазик[16] како и кај некои други дела и автори. Овој начин на обележување на тврдото *л* (ll) Пулевски го применува во сите јазични паралели во првиот речник.

Во Тријазичникот има напишани и вакви реченици: "Кафа, шеќер, чаји и други многу" II 32; "Како растат чаи", "Чаји је биљка од ниски растенија..." II 32; "Еден го вељат черешнов чаји, а други зелен чаји" II 33; "У Азији се рађад многу растенији, кафа, чаји и..." II 59 и др. во кои покрај другите зборови постои и зборот чаји (или чаи) во членувана форма. Во овие случаи, мислиме дека кај именката чаји, задната самогласка *и* (чај-и) е член за машки род еднина од албанскиот јазик.

За синтаксичко влијание на албанскиот јазик врз македонскиот говор на Пулевски и на македонското западно наречје го сметаме и местото на атрибутот во некои реченици. Во врска со оваа акад. Блаже Конески пишува: "Сè уште е нормален начин атрибутот да иде пред именката што ја определува. Но не е ретко, особено во западното наречје, да се поставува атрибутот зад именката: кошула ленена, пченица варена, пиле печено и сл... Таа особеност е каратеристична и за албанскиот јазик (алб. дјал и мир (djalë i mirë) "дете добро")... Несомнено таа настанала во нашиот јазик во контакт со романските говори во Македонија и со албанскиот.[17] Вакви примери во говорот на Пулевски каде што атрибутот иде пред именката имаме многу, како: други многу II 32, светилата мали II 7, китови морски II 8, рибите морски II 9, пилците небесни II 9, роднињето наши II 14, руда бела II 28, светилата небесни II 7, души нашји II 10 и сл.

Во паралелата на македонски јазик во речниците на Пулевски забележавме и неколку албански лексички заемки, како што се зборовите фарош (од far(ë)-a)"сад во кој се чуваат семките од плодовите" I 34; лешта, леши, леша (од lesh-i) (вуна) I 49; прч (përç) II 93, бузи, бузет (buzë, buzët) II 37, оли (të holla, para) II 57 и др.

*Аслан ХАМИТИ*

---

[16] Dr. Petro Janura, *Nga historia e alfabetit të gjuhës shqipe*, Shkup, 1969, f. 37-38.

[17] Блаже Конески, *Историја на македонскиот јазик*, Скопје, 1986, стр. 126-127.

# ЕКВИВАЛЕНТНТИТЕ НА МАРКЕРОТ КОГА ВО МАКЕДОНСКИОТ ЈАЗИК И ВО ФРАНЦУСКИОТ ЈАЗИК, ПОАЃАЈЌИ ОД НЕКОЛКУ ПРИМЕРИ НА ПРЛИЧЕВАТА "АВТОБИОГРАФИЈА"

Бесмртниот великан на македонската кноженвност од XIX век, ловороносецот Глигор Прличев и во денешно време претставува освежување и предизвик за безброј истражувања, како од областа на книжевноста така и од онаа на лингвистиката. Се работи за врвен интелектуалец, од светски ранг, кој по своите визионерски погледи го надминал времето во кое живеел и останал актуелен за сите времиња. Во тоа се состои тајната на прличевството, на човекот што зборувал повеќе странски јазици, меѓу кои и францускиот, и чувствувам потреба да дадам скромен придонес во знак на огромната почит кон најсуптилниот македонски виртуоз на естетското искажување и на она длабоко човечкото, пред кое никој не останал рамнодушен. Лично бев заинтригирана да барам еквиваленти на маркерот *кога* во Прличевата "*Автобиографија*" и констатирам дека зависно од контекстот овој маркер често соодветствува на францускиот еквивалент *lorsque,* каде се работи за сложен збор , составен од два дела, кој во итеративна употреба може да биде проследен уште еднаш од вториот свој елемент. Но исто не би требало да се занемарува фреквентноста на француските еквиваленти со слична конотација: quand, au moment où, dès que, aussitot que.

Така примената на овој, понекогаш во темпорална служба, индикатор во споменатото дело нуди повеќе можности за француски превод: стр. 74: Но кога видоа дека јас ја љубам народноста своја повеќе од својот живот, ме изоставија.

Може да се преведе со исвесна перфективно-пунктуална нагласка: Ils me laissèrent tranquille dès qu'ils se furent apercus que j'étais prêt a mourir et ne pas me priver de ma nationalité. Повторливоста на дејствието е назначена преку примерот од стр. 38: Кога ќе напаѓаше снег, дедо идеше на училиште, ме земаше на рамо и ме доведуваше дома.

Всушност овде *кога* го добива еквивалентот со значење на *секогаш кога (chaque fois que)* Chaque fois qu'il neigeait mon grand-pere venait à l'ecole et me remenait à la maison en me portant sur les épaules.

Во исто време условната и каузална вредност на *кога* ја среќаваме во примерот од стр. 81: Кога гинеш ти за мене и јас ќе гинам за тебе. *Si* tu te sacrifies à mon salut, moi aussi je suis prêt à mourir pour toi. Je m'offre en sacrifice pour toi, *parce que* tu te sacrifies à moi. Мошне често заради својата генерична, воопштена и имперфективна функција *кога* со значење на *quand* во францускиот јазик е фреквентен во наслови на романи, новели, филмови. Можеме притоа да се потсетиме на насловот на еден познат светски филм, што кај нас беше преведен како: Штрковите летаа, додека во францускиот превод се исистира на употреба на *кога*: Quand passent les cigognes. Од своја страна *quand* често има повторлива и трајна вредност, па велиме: лошо работиме кога ( бидејќи ) не спиевме (не сме спале) цела ноќ. On travaile mal quand (puisque) on a passé une nuit d'insomnie.

Наспроти ова значење на *quand* маркерот *lorsque* означува во најмогу случаи неповторливо дејство, како на пр. на стр. 88: Кога се разбудив, ги најдов сите разбудени. Lorsque je me fus réveillé tout le monde était déjà debout. Au moment où.

Во овој контекст улогата и значењето на *lorsque* наликуваат сè повеќе на штом (dès que) како што тоа се гледа од примерот на стр. 37: Дедо кога виде дека слободно читам, ме одведе на училиште. Mon grand-père me fit inscrire à l'école primaire dès qu'il s'aperçut que je lisais bien.

Сепак и *quand* и *lorsque* означуваат:

1. Истовременост на дејствијата во главната и споредната реченица: Ќе ми кажеш кога водата ќе се стопли.

Tu me diras quand l'eau sera chaude.

Quand l'eau sera chaude tu me le diras.

2. Антериорност на едната од овие реченици: Се прашувам од кога чекаш.

Je me demande depuis quand tu m'attends.

3. Постериорност на едно дејствие: Се паршувам до кога чекаш.

Je me demande jusqu'à quel moment tu copmtes attendre.

Главната функција на *quand* во својство на маркер за време е да ги поврзува главната со споредната реченица, но сепак често како замена на овој маркер се јавуваат други т.н. нетемпорални сврзници, како што е хипотетичното *si* (ако), допусното *si* (да), како и каузалниот, темпоралниот, или во некои сличаи споредбениот маркер *comme* (бидејќи, кога, како), *quand* исто така може да се замени со *qui* (кој) , *où* (каде) дадени во функција на иницијални индикатори на споредната реченица.

Ќе одам *кога* ќе одиш и ти.

*Quand* tu iras j'irai

Lorsque

où

si

comme

Или на стр. 68 каде вели:
Кога ги чита човек нашиве песни ...
Quand / lorsqu'on lit nos poemes ...
En lisant
Du moment que
Puisque
Après avoir lu
Qui

Таканаречените воведени глаголи, т.е. оние што го одбележуваат воведувањето во главното дејствие, како што е на пример. aimer (љуби, сака), dètester (мрази), voir (гледа), prèvoir (предвидува), remarquer (забележува), sentir (чувствува), se reppeler (се сеќава), oublier (заборава) се одликуваат по фреквентната употреба на *quand*.

Всушност споредната реченица која како таква е означена со маркерите *quand* или *lorsque* антиципира сама по себе предикат својствен за темпорални реченици.

Стр. 36: Бев одвај четиригодишен кода дедо ни достави еден грчки буквар. Je n'avais que l'age de 4 ans lorsque mon grand-père m'*offrit* un abècèdeire grec.

Тоа во исто време го означува издвојувањето од перфективниот аспект на второто дејство, што е означено со аорист и преведено со passe simple, кое од своја страна претставува иавесна пресвртница на имперфективниот глаголски вид, што употребан во imparfait го нуди глаголот *être*.

Во многу други конструкции и оние во кои се инсистира на извесна хронологија на дејствијата, се среќаваат француските анафорични маркери за истакнување: c'est ... que; il n'y a ... que.

Така на стр. 73 се вели: кога е така, зошто му помагате?
Si c'est comme ça pourquoi l'aidez-vois?
s'il n'ya que
или она што е илустрирано преку примерот:
Само кога ве гледам не се досадувам.
Ce n'est *que* guand je vous vois *que* je cesse de m'ennuyer il n' y a que.

Тоа докажува дека овој хронолошки индикатор може да се најде во корелација со маркерот *que*:

Извесна анафоричност со потенцијална модална вредност забележуваме со примена на формата *quand l lorsque... co doit être*: *Lorsqu*'on a le trac et *qu*'on est danseur, *ce doit être* quelque chose d'extraordinare. Мора да е необично да танцуваш и да имаш трема. Необично е.

Француските маркери *lorsque* и *quand* често се придружени од cela/ça: Почитта кон нив значи култура.
се нарекува
Quand on les respecte cela s appelle la culture.
ça

Меѓу останатите маркери со временско обележје ќе го спомнеме *par*,

иако на него најмногу се задржуваме при презентирање на дијатезата во францускиот јазик и тоа поконкретно како составен дел на пасивната конструкција. Така, позната е улогата на маркерот *par* како додаток на предлошката номинална синтагма претставена преку шемата *par N* (*co N*) и тоа особено кај формите што служат за истакнување:

c'est par N que ...

токму со N / преку N

или во варијанта од рестриктиван (исклучувачки) карактер:

ce *n*'est *que* per N

само со

т.е. се работи за такви структури кои во македонскиот јазик ако бидат буквално преведени, ќе содржат преоптовареност или редундантност во себе, а тоа значи дека истите треба да претрпат извесно скратување на формите. Како локализатор во однос на времето, или поинаку речено ситуационата временска определба на овој вид синтагми ја среќаваме во следниве случаи, каде се чини апсурдна множинската употреба на именката во која е неминовна шемата *par N*.

Lorsqu'ils sont arrivés *par nuit* il pleuvait averse.

par* nuits

Кога стигнаа *ноќе* врнеше силен дожд.

Тргнувајќи од оваа шема во македонскиот превод освен аналитичката форма изразена преку еквивалентите "преку ноќта / во текот на ноќта" се јавува и една синтетичка форма со поархаично потекло: ноќе. Освен наведеното временско својство, со маркерот *par N* може исто така да се нагласи и специјалната ситуациона определба на оваа синтагма со изразена можност за воопштување или генерализирање на нештата, како на пр. кога ќе се рече:

Ти си секогаш тука кога *во* градината цветаат магнолиите.

*низ*

Tu es toujours là quand les magnolia fleurissent *par* jardins.

par* jardin

dans les jardins

Навраќајќи се на временската определба на вака спомнатата шема, нагласуваме дека е прифатлива конструкцијата *par un Dét N*

Il travaille *par un beau temps.*

quand il fair beau

Работи на убаво време.

Работи кога е убаво времето.

Но, од друга страна, отсуството на епитетот beau ја изразува неприфатливоста на истата форма: il travaille par*un temps. Користејќи ја формулата *par N* сигнализираме дека не можа да биде во употреба единската

форма од именките période и moment:

il travaille*par periode

*par moment

Но наспроти тоа, нивната моножинска употреба се чини наполно исправна и прифатлива: il travaille par périodes

par moments

работи повремено

Сепак најчесто во францускиот јазик конструкцијата составена од шемата претставена со *par N* служи за концизно истражување, што значи секоја додатна односна употреба би ја отежнало нејзината примена:

*Par un beau matin *où* il est revenu, il a rencontré sa mère.

Во секој случај во францускиот јазик се забележува прифатливоста на неопределениот член, како еден од двата детерминанти што претходат на именскиот дел, додека во македонскиот јазик, посебно кога се работи за нагласување на иницијалната позиција, маркерот *par* се заменува со нулева ознака: Се врати (во) едно убаво утро.

Il est revenu ( par ) un beau matin d'ete.

Претходната конструкција не важи за определениот член во апсолутна употреба: *il est revenu *le* beau matin d'été

се врати? во убаво*то* летно утро

un beau matin d'été

едно убаво летно утро

Во својата повеќенаменска употреба шемата *par N* не се однесува само на специјална определба, туку карактеристично е за неа што во исто време може да го вклучи и параметарот дистрибутивност, што во македонскиот јазик е препознатлив по маркерот *по*: тој читаше *по* три книги на *ден / дневно*.

Се разбира ќе остане нешто недоречено, нешто пропуштено, но затоа Прличевото творештво е тука како поттик и извориште на бескрајно нови инспирации.

*Дореана ХРИСТОВА*

**БИБЛИОГРАФИЈА**

Прличев, Г (1988) *Избрани дела (Автобиографија и Сердарот),* "Мисла", Скопје

Chevalier, J.-C., Gross, M., (1976) *Méthodes en frammaire française*, klincksieck, Paris.

Scave, P., Intravaia, P., (1979), *Traîte de stylistique comparée,* Dider, Bruxelles.

# СВРЗУВАЧКИТЕ СРЕДСТВА ВО НАРОДНИОТ ЈАЗИК ОД XIX ВЕК ВО СПОРЕДБА СО СОВРЕМЕНИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК

Засновано на некои поопшти согледувања, предмет на нашето излагање е да го претставиме во најопшти црти инвентарот на сврзувачките средства во народниот јазик од минатиот век, во соодност со истите во современиот стандарден јазик. Се разбира дека сликата би била покомплетна со застапеноста на авторски текстови од литературата и од други области, но имајќи предвид некои монографски проучувања за одделни видови реченици во македонскиот јазик од XIX век, сметаме дека тоа не би ја изменило општата слика за сврзувачките средства од овој период, туку само би се зголемил нивниот број со некои ретко засведочени, нетипични и, обично, позајмени сврзници од други јазици, како и на пр. *иља, иљаким* (кај Прличев), *велаќим, ала* (кај Пејчиновиќ) или би регистрирале некои рефлекси од јазикот на писмената традиција, од типот на *јако, аш͞те, убо, е͞гда* (кај Крчовски).

Кога станува збор за сврзувачките средства, секако треба да се има предвид асиндетонот како мошне значаен белег на народниот јазик, посебно на неговата говорна форма. Прозодијата, говорната ситуација и екстралингвистичките средства кај него овозможуваат многу поголема економичност, а тоа значи и помали и поедноставни реченични структури за кои асиндетонската врска е далеку потипична отколку за еден култивиран, свесно граден јазичен израз, често препознатлив и по "надуените" реченици со безброј определби, дополнувања, проширувања и вметнувања.

Ако во некои функционални стилови на стандардниот јазик во паратаксата не е необичен асиндетонот, во сферата на хипотаксата бесврзничкиот начин на искажување на односите меѓу дел-речениците е својствен пред сè за народниот јазик. Процентуалната застапеност на одделни видови сврзници во народниот и во литературниот јазик во некои случаи директно е обусловена од парадигматичноста на реченицата во однос на сврзувачките средства. На пр. кај релативните реченици сосема е ирелевантна функционалната сфера за присуството или отсуството на сврзувачкото средство затоа што тие немаат бесврзничка варијанта, што не е случај кај поголемиот број паратаксични и хипотаксични реченици.

Воопшто, кога се работи за сврзувачите, процесот, по правило, се движел од асиндетонот, па преку синдетонот до полисиндетонот и корелативноста, за да дојде тој процес во најново време до шаблонизираните синтагматски споеви во функција на воведувачи.

Пред да преминеме на кусиот преглед на воведувачките средства од овој период, треба да се укаже на една важна одлика на сврзниците во народниот јазик – два или повеќе фонетски ликови на еден сврзник. На пр. *шуку* се среќава во следните разновидности ; *шоку, шоко, шук,* а во некои долновардарски говори и *шики* (не со составно значење). Еве уште неколку покарактеристични варијанти : *ел, ил, иљ, али* (од *или*), *дудек* (од *додека*), *ко, ка, коа* (од *кога*), *емо* (од *ем*), *ошу* (од *оши*).

Одделни ликови се врзуваат со определна функционална сфера (на пр. елидираните се чести во народната поезија) или пак за некоја дијалектна зона (оние со редукција или лабијализација во југоисточните македонски говори).

1. И една површна споредба на сврзниците за составните реченици во народнит јазик од минатиот век со оние во кодифицираниот јазик покажува дека некои од нив во современиот литературен јазик го губат статусот на сврзници (таков е случајот со *шики*), а други се врзуваат со разговорниот јазик и за типизирани конструкции (*да, ем*). Во приказните забележани од Цепенков сврзниците *па, ша, да, шики* имаат голема фреквентност, а и составните реченици, покрај целните, се доминантен тип на реченици во тие умотворби. Честото мошне вешто алтернирање на овие сврзници во една поразвиена реченица во која дел-речениците се надоврзуваат, ја покажува стилизацијата на запишувачот, од кој можеме многу да научиме како да се одбегнува несмасното и досадно повторување на еден ист сврзник.

Двојниот сврзувачки спој *не само шшо... шуку/ами/но* се врзува пред сè за современиот јазичен израз, но не е непознат и во фолклорните творби.

2. Спротивните реченици се воведуваат со голем број на сврзници, како во народниот така и во стандардниот јазик. Во текстовите од минатиот век среќаваме петнаесетина спротивни сврзници : *а, но, ама, ами, али, шуку, меѓушоа, иља, иљаким, ала, обаче, велаким, камоли, одошшо* и други. Во фолклорните материјали некои сврзници воопшто не се застапени (*велаќим*), а некои се сосема ретки (*меѓушоа, шуку*). Цепенков им дава предност на сврзниците *а, ама, ами,* но сепак пословичната синтагма *арно ама* е негова слабост. Цепенковскиот јазик не може да се замисли без *арно ама*. Таа е негов заштитен знак.

Добар дел од поранешните спротивни сврзници, пред сè од несловенско потекло, не е застапен во стандардниот јазик, а на нивно место доаѓаат словенските сврзници, на прво место *но* и *шуку*, како и *меѓушоа* (во јазикот на средствата за масовно комуницирање), а во разговорниот јазик и неколку што се својствени за српскохрватскиот јазик (*него, али*), но не и непознати во македонските текстови од XIX век и во некои наши говори, дури и во јужните.

3. Кај дисјунктивните сврзници, особено кај повторените, во XIX век е мошне забележливо учеството на несловенски елементи, посебно од турскиот (*ем ... ем, ја... ја, јали... јали, де... де* и други). Поголемиот дел од нив денеска во литературниот јазик се во пасивна позиција и носат стилска маркираност, или пак се целосно истиснати со неутралното *или... или*.

4. Наспроти неколкуте каузални сврзници во стандардниот јазик (*бидејќи, зашто, затоа што, поради тоа што*) во минатиот век со честа застапеност биле *дека, оти, чунки,* а поретко *од што, за дека, за оти* и други. Денеска некои од нив се врзуваат за одделно дијалектно подрачје или за колоквијалниот јазик. Мошне честиот сврзник *бидејќи* не бил "популарен" во минатиот век. Во современиот јазик причинските реченици се воведуваат и со некои клиширани сврзувачки изрази, од типот *со оглед на тоа што, од причина што,* кои навлегуваат преку културно влијание.

5. И кај допусните реченици, кои располагаат со мошне богат фонд на сврзувачки средства со сложена структура, можеме да следиме поместувања како во однос на самите воведувачи така и во однос на нивната фреквенција. Сложениот сврзник *при сè што* денеска е речиси непознат во современиот стандарден јазик, па дури и во народниот јазик, иако во XIX век неговото место е речиси доминантно меѓу допусните сврзници, барем според материјалите што ги собрал Марко Цепенков. Покрај овој сврзник, за народниот јазик од минатиот век и за разговорната форма на современиот јазик се својствени *ако, да, дека* и *макар.*

Во споредба со другите реченици, допусните реченици, и во минатото, но посебно во најновиот период од литературниот јазик, се изделуваат со најусложнети сврзувачки средства. Да споменеме дел од нив : *и покрај тоа што, сеедно што и да, без оглед на тоа што, без разлика на тоа што, независно од тоа што* итн.

6. Лексемата *едно* е најтипичен диференцирачки признак кај временските реченици во споредуваните периоди. Како сврзувачко средство *едно* е мошне присутно во минатиот век. Денеска се употребува обично во номинализации со глаголска именка и носи стилска обоеност. Другите бројни сврзници и сврзувачки зборови за овие реченици се среќаваат и во двата периода.

7. За декларативните реченици треба да се истакне забележливото присуство на *да* онаму каде во современиот јазик според узусот треба да се употреби *дека.* Последниов сврзник го истиснува и *оти.*

8. Целните реченици се мошне сиромашни со надворешни ознаки на врската. Можеби поради ова, за да се одбегне постојаното повторување на *да* и *за да*, се користат и синтагматските споеви од типот *со цел да*, *со намера да* и сл.

9. Воведувачки средства од ваков тип се користат во современиот јазик и кај условните реченици: *под услов да, под претпоставка да.* Современата условна реченица е препознатлива и по мошне честиот сврзувач *доколку*, особено во мас-медиумите.

10. Кај релативните реченици во народниот јазик од минатиот век доминантно место има сврзувачкиот збор *шѿо*. Во литераутрниот јазик неговата дистрибуција се ограничува со *кој* и со други, обично двокомпонентни, сврзувачи.

*

* *

Врз основа на еден макар и површен преглед, како што е ова излагање, можеме да забележиме некои порелевантни податоци за синтаксата на македонскиот јазик од поново време. Во најобопштен вид, за сврзувачките средства во XIX век може да се констатира:

а) почеста употреба на простите сврзници и сврзувачки зборови;

б) споеви на простите сврзници или сврзувачки зборови со предлози (*без да*, *за да*, *од шѿо*, *за оѿи*, *ѿри сѐ шѿо*, *месѿо да* и др.);

в) голем број на заемки, посебно од турскиот или преку турскиот јазик, а неколку од грчкиот и од словенските јазици;

г) изразито голема функционална оптовареност на некои сврзници, на пр. на *да* и на *шѿо*.

Системот на сврзувачките средства во современиот стандарден јазик се карактеризира со:

а) релативно помал број на сврзувачи, што се должи на потиснувањето на поголем број туѓи сврзници;

б) словенизација или ресловенизација на сврзувачките средства;

в) усложнување на структурата на сврзувачите, како резултат на европеизирањето, но и на креативност со сопствени средства.

Општопознатиот факт за изразитата затвореност на одделни зборовни групи, особено службените зборови и заменките, врз основа на погоре изнесените податоци за сврзниците во македонскиот јазик за еден период од околу два века, треба да се сфати не во апсолутна ами во релативна смисла.

*Живко ЦВЕТКОВСКИ*

# ЗА ПРЛИЧЕВИОТ ПРЕПЕВ НА "СЕРДАРОТ"
## - врски со црковнословенската традиција -

На едно место во својата "Автобиографија" Григор Прличев истакнува: "Ден за ден духот на рускиот јазик ми станувaше попознат и бидејќи не можев да пишувам по бугарски, запишував по старобугарски" (Прличев, 1963:134). Не е тешко да се открие дека под последниов назив се подразбира старословенскиот, односно црковнословенскиот јазик. Прличевата упатеност во старият писмен јазик си нашла свое место во неговите дела напишани на од него создадениот општословенски јазик. Во творештвото на Прличев создадено на сопствениот општословенски јазик можат да се забележат две основни тенденции: од една страна тој ги следи нормите на црковнословенскиот, а од друга страна се појавуваат црти на неговиот роден охридски говор. Она што може да се смета за црковнословенско влијание, во јазичниот израз на Прличев е навлезено директно или индиректно – посредно, преку другите словенски јазиици: најчесто преку бугарскиот и преку рускиот. Неоспорен е фактот дека старата јазична норма оставила траги и во творештвото на овој голем поет. Самата средина во која е израснат поетот, градот Охрид, го носела печатот на најсилна црковнословенска традиција која во овој град преку Охридската школа ја зацврстил Климент. Дека Прличев бил голем почитувач на делото на основоположниците на словенската писменост покажуваат и двете слова што им ги посветил на Кирил и Методиј, како и посебните слова на Климент (Зборник, 1986:95-102).

Меѓу делата што припаѓаат кон словенскиот опус на Прличев спаѓа и препевот на "Сердарот" што го направил самиот. Постојат две такви верзии, а ние овдека ќе се задржиме на онаа што ја приредил и издал Кирил Ќамилов 1952 година во Скопје (Прличев, 1952). Изданието е придружено со предговор на приредувачот, а зад расчитаниот текст на поемата се дадени маргиналии во кои Прличев изнесува можни варијанти за одредени места во текстот. На крајот е даден факсимил на оригиналниот текст на препевот.

Разгледувајќи го Прличевиот препев на "Сердарот" се забележува дека во него е многу поизразено влијанието од црковнословенскиот јазик, а во многу помал процент се застапени црти од охридскиот говор. За споредба со охрид-

скиот говор ја користиме студијата на Марија Јакимова ( Якимова, 1911) печатена во 1911 година, а таа дава слика на родниот говор на Прличев, блиска до периодот на неговото живеење и творење.

При анализата на овој препев се забележуваат црковнословенизми на сите јазични рамништа. Од фонолошките особености ќе одбележиме дека темниот вокал се чува не само како рефлекс на *ѫ* : *къшта – лети къщти* 285, *мъж* 315 што е одлика и на охридскиот говор, (Якимова, 1911:235), туку се среќава и на своето етимолошко место: *по въздуху* 272, *съсъди* 713, *състраданја* 125, *сънъ* 34, *съ свои си кръви* 111. Старото *х* се чува главно во формите на аористот: во 1. л. мн.: *избегохми* 325, *оставихми* 237, во 2. л. мн.: *преносихте* 407, во 3. л. мн.: *чуха* 113, *стиснаха се* 112. Ситуацијата во охридскиот говор е поинаква таму *х* > *ф* на краотј од зборот или пред согласка. ( Якимова, 1911:243). Чувањето на х се забележува и во групата *хв-* : *хвърля* 96, *хвърлии се* 115 на почетокот од зборот, но и зад префикси: *похватиго* 256, *похвали* 388. Во извесни случаи се чува епентетското *л* : *утоплјаше* 171, *не јавлјај се* 710. Рефлексите на прасловенските групи * *tj* и **dj* се *шт* и *жд* : *ридајуштта* 124, *вращщалъ* 71, *нужда* 170, додека во охридскиот говор овие консонантски групи се рефлектираат во *шч* и *жџ* (жд (Якимова, 1911:241-242).

Во морфологијата доста е сочуван синтетизмот. Кај именските зборови се забележуваат повеќе сочувани падежни форми : генитив – *глас до бога стига* 122, *отъ плача узна* 89, *над мрътваго сина* 115; датив – *Кузману Сердару* 65, *така Неде повести Шкиптарин* 228, *маицѣ му вдовицѣ* 55, *домоу подпора* 57, *родоу слава* 58. Последните две форми можеби се и генитивни, со наставки за именките од *й* -основа, но и едниот и другиот падеж изразуваат посесивност. Се среќаваат и акузативни форми – *да си видж Кузмана Сердара* 100, *Кузмана юнака* 10. Особено е сочуван инструменталот, за разлика од состојбата во охридскиот говор каде што овој падеж се чува само во адвербијална употреба. Кај Прличев ги среќаваме следниве инструментални форми : *съ кърцканиемъ* 36, *с Хусом* 255, *уморени Кузманом Сердаром* 251, *десницом* 256, *челом хмурен и видом ужасен* 185. Остатоци од деклинацијата се среќаваат и кај множинските форми на именките : датив – *мастръм дивно дело* 436, *по пријатно и богу и лјудем* 252. И во охридскиот говор во овој период се чувал одреден падежен систем, но многу поредуциран од овој даден во Прличевиот "Сердар".

Падежниот систем е добро сочуван и кај заменките. Карактеристична е честата употреба на заменката *въсъ* и формите изведени од неа, како црта наследена од црковнословенскиот : *вес народ* 230, *хълм стои свештенниј вес со върби* 715, *и вси къштни преврати съсъди* 713, *кому къшта всем е отворена* 299, *мъж во всех отличен* 315, *не добро е всех въспоменати* 320. Тука спаѓа и употребата на заменката *всѣкъ*: *и всек вечер* 745, *секоја ми надежда исчезна* 517.

Дативната кратка заменска форма за ж.р. гласи *еј*: *иссушила сълзни еј потоци* 584, *на чело еј светло* 758, *домъ си подпиралъ* 38, *рече еј слово* 131, за разлика од охридскиот говор каде што оваа кратка заменска форма гласи *је*.

Кај придавките, покрај чувањето на падежите се сочувала и употребата на сложената, заменска промена на придавките: *Мустакатиј Сулејман блаженниј* 262, *Ахмет силниј* 266, *матерниј гнев* 370, *цар честитиј* 283, и во косите падежи: *великаго плача* 453, *драгаг' сина* 462, *брата приемника штедраг'* 281.

Од глаголските форми што го одразуваат архаичниот јазик ќе ја спомeнеме употребата на инфинитивот : *извѣстити Кузманово счастіе* 56, *отмъстити* 540, *подкрепити* 431, *полјубити* 432, *увенчати имат* 141.

Во формите на презентот во 3. л.едн. се чуваат формите на *-тъ* : *оплаквать* 81, *окрѫжавать* 45, *угрожавать* 39, *угнетаватъ* 62. Но, оваа стара старословенска наставка е сочувана и во охридскиот говор, па тоа секако го потпомогнало нејзиното чување.

Во формите на аористот се чува наставката *-х* во 1. л. едн.: *погребихѫ* 44, а во 1. л. мн. има форми на *-хми* : *избегохми* 325, *оставихми* 327, во 3. л. мн. наставката е *- ха* : *слекоха* 455, *јаваха* 456, *поседоха* 490. Ваквите форми што се чести во македонските јужни говори се третираат како последица од редукција на вокалите.

Во Прличевиот препев на "Сердарот" добро се чува и системот на партиципите, што е уште една црта наследена од црковнослвоенскиот јазик. Партиципот на презентот ги има следниве форми : *плетуште слово състрадања* 125, *гривѫ приклоня юшъ* 83, *хранјашта желание* 268, *утопление желајушта грозно* 292, *обитајушт* 300, *окръжиха ридајушта мајка* 124. Во охридскиот говор овој партицип има наставка *- ешчем* (Јакимова, 1911:254) *плетеешчем*. И самата употреба на партиципите во атрибутивна, а не само во прилошка функција, е црковнословенска црта. Се чува и пасивниот партицип на презентот: *побуждаем пламенним желанјем* 288, *неустрашими ратници* 332, *Кузманова колебима глава* 430. Честа е употребата на *л* - партиципот на минатото време: *око ти стрелило* 538, *сказал* 233, *се вращалъ*71, *ископало* 194, *в' гробех испратила* 445. Во множинската форма од овој партицип се сочувала старата наставка *- ли*: *убили клети Арнаути* 9, *ловци еи отнели* 92.

Во однос на црковнословенските црти што се сочувале на зборообразувачко ниво, тука ќе ги спомeнеме образувањето на придавките со суфиксот *-ънънъ.* : *блаженнаго татка* 571, *таинственни речи* 550, *дѣвстенны горы* 12, *лепота свештенна* 670, *мѫжественна како Амазонка* 22. Кај глаголите карактеристична е продуктивноста на црковнословенскиот префикс *въз-* : *възвышава* 48, *многажъ възлазилъа* 69, *въскликна* 457.

Лексиката употребена во Прличевиот препев на "Сердарот" е одраз на пуризмот на авторот. Туѓојазичната, несловенска лексика е сведена на минимум. Во честа употреба е именката *арми*, секаде само во множинска форма, со

значење на оружје. Со вакво значење именката *арми* се среќава во латинскиот (*arme*), но и во албанскиот јазик (*armë*). Кај Прличев се среќаваат примерите: *арми има и барут доволен* 401, *искупити арми* 289, *арми огнедишни* 186.

Од туѓојазичната лексика најчести се грцизмите, иако и нив ги има сосем малку. Од грцизмите се застапени: *трапеза* (*τραπεζα*) – *со месни трапези* 355; *илектр* (*ηλεκτρον*–– *ќилибар*) – *обледне же тъкмо како илектр тевтонскиј прозрачниј* 661; скимина (*σκιμινα* – лавче, мало волче, но и поетски за човек – чедо) (Senc, 1988) – *скıмна ловци еи однели* 92; *елеј* (ελαιον– масло) – *ссъд държи тучнаго елеа* 747. Можеби малубројноста на грцизмите се должи на фактот што преводот е правен од грчки јазик, па авторот свесно се трудел да ја одбегне таа лексика што не била непозната и во неговиот охридски говор. За разлика од неговите творби на охридски говор кои изобилуваат со турцизми, овдека турската лексика речиси воопшто не се среќава. Од турцизмите ја регистрираме само именката *сердар*, според Петар Скок (Skok, 1973) тоа е балкански турцизам од персиско потекло.

Најголем процент од лексиката е словенска, а меѓу неа значително место заземаат црковнословенизмите: *абие – абје* 188, 187, *всадник – всадника* 66, *чертог – чертога* 645, *отрасл* 519, *скърб* 277, *счастие – счастје* 507, *пеачл* 369, *худ – худи* 319, *хиштен – хишн* 60, *кърмити – кърмила си сина* 340 и сл.

Од "Автобиографијата" на Прличев дознаваме дека тој добро ги познавал Октоихот, Псалтирот и други богослужбени книги. (Прличев, 1963:73). Неговата упатеност во византискиот поетски канон, кој веројатно имал можност да го прими и преку црковнословенската варијанта, се одразила и врз неговиот препев на "Сердарот". Тоа се огледува, пред сè, во една стилска одлика на овој текст. Се работи за честата употреба на тавтолошки изрази, т.е. изведувања на различни граматички форми од ист корен. Најчесто во ваквите образувања влегуваат старите инструментални падежни форми : *пејат пенјем* 523, *трудом се трудеха* 629, *блистајушта блеском* 489, *изумени буинымъ изуменıемъ* 14. Во вакви комбинации можат да влегуваат различни граматички форми: именка со придавка или со партицип – *цветки разноцветни* 501, *венци невенушти* 563; од глагол со именка – *писна писък* 229, *усъни се сном* 312, *шупи шупение* 195, *размесени праздници празнуваат* 304, *страшна кълним ти се клетва* 356. Употребата на тавтолошки изрази е карактеристична за црковнословенските литургиски ракописи и е одлика на византиската химнографија. Може да се забележи дека оваа особеност не го одликува грчкиот текст на "Сердарот", туку е резултат на авторовата постапка при препевањето на поемата. Забележлива е и употребата на некои епитети карактеристични за црковнословенскиот период: *герој неневестниј* 277, *мома чърноризна* 746. Ваквите стилски специфики на текстот укажуваат на можноста за потврдување на тезата дека грчкиот и словенскиот текст на "Сердарот" можат да се третираат како две различни, самостојни творби (Зборник, 1986:25-26).

На крајот да заклучиме дека во Прличевиот препев на "Сердарот" се гледа силно изразено црковнословенско влијание, но и една сосем нова креативна постапка на авторот на многу места ослободена од грчката верзија.

*Емилија ЦРВЕНКОВСКА*

## *КОРИСТЕНА ЛИТЕРАТУРА*


Димитровски, Т. (1982), *Од Пејчиновиќ до Рацин,* Скопје.

Зборник (1986), *Животот и делото на Григор С. Прличев,* Зборник трудови, Скопје.

Прличев, Г.С. (1952), *Сердарот,* соопштува д-р Кирил Ќамилов, Скопје.

*Прличев, Г.* (1963), приредил Тодор Димитровски, Скопје.

Прличев, Г. (1983), *Мартолозот,* од грчки оригинал препеал Михаил Д. Петрушевски, Скопје.

Стефанија, Д. (1988), *Прличевиот панславизам,* Охрид.

Якимова, М. (1911), *Охридскиять говоръ,* София.

Чолић, Ј.Д. (1911), *Речник латинско-српско-хрватски*, Београд.

Ndreca, M. (1980), *Fjalor Shqip–serbokroatisht, Albansko-srpsko-hrvatski rečnik,* Priština.

Senc, S. (1988), *Grčko-hrvatski rječnik,* Zagreb.

Skok, P. (1973), *Etimologijski rječnik hrvatskoga ili srpskoga jezika,* Zagreb.

**С О Д Р Ж И Н А:**

